# *ПРЕДГОВОР*

*Во оваа книга се поместени дваесетина статии и соопштенија објавени пред сè во наши списанија и зборници, во периодот од 1967 до 1995 година.*

*Со оглед на тематиката на прилозите, книгава им е наменета на студентите како помагало во наставата по современ македонски јазик, потоа на специјалистите од оваа област, како и на оние што се интересираат за македонскиот јазик од оваа гледна точка.*

*Книгата е поделена на три дела: во првиот се вклучени оние текстови во кои се разгледуваат сврзувачките средства во македонскиот јазик воопшто или кај некои автори – како систем; во вториот (најмал дел) се вклучени две статии посветени на сврзниците во независносложените, а во третиот – на сврзниците и сврзувачките зборови во зависносложените реченици.*

*Срдечно им се заблагодарувам на рецензентите, а одделно – на издавачот. Врз основа на нивните забелешки и сугестии, во прилозите внесов некои промени во согласност со актуелните внатрешно- и надворешнојазични состојби и со моите сознанија за нив. Беше препорачано, на пример, да се изврши усогласување на терминологијата. Од друга страна, општествено-политичките промени во последниве неколку години – кај нас и околу нас – се наложија како фактор што не може да не се спомене, особено во прилози со социолингвистички пристап.*

# *СВРЗУВАЧКИТЕ СРЕДСТВА ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК*

Синтагмата **сврзувачко средство,** која ја употребувам овде, не се здобила со статус на термин. Ја употребувам во значење на терминот **конектор,** а како можни ќе ги наведам варијантите **сврзувач** или **поврзувач.** Како конектори се третираат оние јазични средства со кои се врши поврзување на елементите во јазичниот текст; тоа можат да бидат сврзниците, сврзувачките зборови, но и предлозите. Овде се задржувам само на оние конектори што покажуваат способност да поврзуваат реченици (некои од нив поврзуваат и реченични членови), а тоа се **сврзниците** и **сврзувачките зборови.** Со оглед на горново, овде ќе се зборува пред сè за сложената реченица во македонскиот јазик.

Сложената реченица претставува синтаксичка единица што содржи најмалку две предикативни јадра, пред сè две автономни личноглаголски форми. Двете предикативни јадра носат содржини поврзани меѓу себе, а поставени во однос на координација и на субординација.

**Координацијата** е таков вид однос на два члена (зборoформи, групи, реченици) чии значења се наоѓаат во логички истореден однос (т.е. однос на елементи со иста вредност). Овој однос во сложената реченица се изразува со **паратакса** (истoредност), т.е. ги опфаќа **независносложените реченици**.

**Субординацијата** претставува однос на два члена (зборoформи, групи, реченици) од кои едниот е зависен

од другиот. Во рамките на сложената реченица овој однос се определува како **хипотакса** (подредност): зависниот член е подреден, а оној од кој зависи тој – надреден. Овде се зборува за **зависносложени реченици**.

Хипотаксата се разликува од паратаксата и во формата и во односот меѓу членовите што ја создаваат сложената реченица, макар што логичките односи меѓу дејствата можат, кај некои типови сложени реченици од паратаксата и од хипотаксата многу да се доближат (сп. го прилогот „Појави на блискозначност кај сложените реченици во македонскиот јазик").

Ако се посматра сложената реченица сосем формално, може да се каже дека е составена од (најмалку) две единици што личат на одделни реченици. Одделните реченици од кои е составена една сложена реченица ги нарекувам дел-реченици, зашто тие, влегувајќи во една целина од повисок ред, ја губат својата самостојност и воспоставуваат синтаксички однос меѓу себе. Тие веќе немаат сопствена интонација, а при градењето на сложената реченица претрпуваат и промени, меѓу другото, и во поглед на зборoредот.

Врз основа на присуство или отсуство на сврзувачки средства во една сложена реченица, разликуваме: **синдетон** (кога е реченицата со сврзници или со сврзувачки зборови) и **асиндетон** (кога отсуствуваат сврзувачките средства). Синдетонските сложени реченици се далеку почести, но асидентонот како појава покажува колку е важна улогата на сврзувачките средства во синтаксата, затоа што се тие директни показатели не само на видот на односот меѓу двете содржини што ги сврзуваат – туку и на типот на сложената реченица.

Во функција на специјализирани синтаксички средства со кои се сигнализира карактерот на односот меѓу дејствата и типот на реченицата – се јавуваат сврзниците и сврзувачките зборови.

**Сврзниците** се дефинираат како граматички зборови со кои се изразуваат односите меѓу јазичните еди-

ници (реченични членови или реченици) и тоа со нивно поврзување. Се делат на две групи:

а. координациски;

б. субординациски.

Координациските сврзници врзуваат реченични членови или одделни реченици (дел-реченици) со истореден однос: *Марко **и** Марија разговараат; Бродот почна да се движи **и** сите се возбудија.*

Овие сврзници, кога врзуваат одделни реченици (дел-реченици), стануваат сврзници на паратаксата, зашто претставуваат сврзувачки средства во независносложени реченици.

За сврзниците на паратаксата се вели дека стојат на границата меѓу двете дел-реченици и не припаѓаат на ниедна од нив, т.е. при разместување на дел-речениците овие сврзници не си го менуваат местото. Сепак, ова не може да важи за сите сврзници на паратаксата, особено не за оние што се јавуваат во реченици во кои меѓу дел-речениците има причинско-последичен однос. Освен тоа, не треба да се заборави на фактот дека во случаите кога се прави пауза меѓу дел-речениците, т.е. кога се става точка меѓу нив, сврзникот доаѓа со втората дел-реченица.

Субординациските сврзници во помал обем врзуваат реченични членови (*Задоволен **иако** изморен, тој ги прими новинарите*). Овие сврзници, во најголем број, врзуваат дел-реченици во рамките на зависносложени, т.е. во рамките на хипотаксата, па затоа им одговара името хипотаксички.

Хипотаксичките сврзници ѝ припаѓаат на зависната дел-реченица и ја врзуваат за главната. При промена на местата на дел-речениците сврзникот оди со зависната: ***Ако** дојдеш, ќе разговараме – Ќе разговараме **ако** дојдеш.*

За разлика од сврзниците, **сврзувачките зборови,** покрај сврзничката (или сврзувачката) функција, вршат и функција на членови на зависните дел-реченици што

ги врзуваат за главните. Како сврзувачки зборови функционираат: прашалните и релативните заменски зборови. Примери: *Ме прашаа* ***кого*** *да испратат; Старицата* ***со која*** *се сретнавме нè потсети на нашата мајка.*



## *КОН КЛАСИФИКАЦИЈАТА НА СЛОЖЕНИТЕ РЕЧЕНИЦИ*

I

Прифаќањето и употребата на терминот **сложена реченица** сведочи, се чини, за почитување на формата; ако не нешто повеќе, за пристапување кон оваа синтаксичка единица од гледна точка на нејзината форма.

Со ова се поврзува и дефинирањето на сложената реченица како синтаксичка единица што содржи најмалку̂ две предикативни јадра, т.е. автономни личноглаголски форми.

Почитувањето на горната дефиниција и нејзиното доследно спроведување доведува од една страна до исклучување на некои конструкции синонимни со одделни типови сложени реченици, но и до оправдано вклучување на типови што се во некои граматики третирани на други нивоа.

Ова се однесува пред сѐ на релативната реченица: во сите свои разновидности – типови и поттипови, а според класификацијата што ја предлагам ги има десет, релативните реченици претставуваат зависносложени реченици, со оглед на постоењето на две личноглаголски форми околу кои се оформуваат две дел-реченици.

Факт е дека релативните реченици стојат наспрема другите зависносложени реченици (меѓу другото ова и му дало повод на Кажимјеж Полањски да ја започне својата бинарна класификација на зависносложените реченици во горнолужичкиот јазик со поделбата: **релативни** наспрема **не-релативни**). Релативните реченици сто-

јат наспрема другите зависносложени реченици пред сè со своите сврзувачки средства – релативните сврзувачки зборови, кои вршат и сврзувачка и анафорска функција и функција на член на својата, релативната дел-реченица. Релативните реченици се изделуваат исто така, барем во „најтипичните типови“ и по релативизираниот дел на главната дел-реченица, т.н. релативизирана именска група, во чии рамки се среќаваме со сите средства на различните видови референција, т.е. во релативизираната именска група се прекршуваат сите карактеристики на именските групи во еден јазик.

Горното дава за право одделно да бидат разгледани: релативните сврзувачки зборови (или: релативни именски групи и нивни еквиваленти), релативизираната именска група и релативните реченици земени во целост, земајќи ја предвид нивната структура, односот меѓу дел-речениците, нивната референцијална карактеристика, како и личноглаголските форми во нив.

КАКО може да ѝ се пристапи на сложената реченица за да се опишат различните типови?

А. Со оглед на тоа дека, така да се каже, **типичната** сложена реченица содржи сврзник или сврзувачки збор, не е необично или неочекувано да се тргне токму од сврзувачките средства.

Овој пристап, меѓутоа, не овозможува добивање целосна претстава за одделни типови сложени реченици, а освен тоа, сврзниците можат да се јават во рамките на различни типови. Од друга страна, пак, сведувањето на употребата на еден сврзник на едно „**основно**“ значење претставува вид осиромашување што ќе се одрази на адекватноста на описот на конкретната јазична ситуација.

Б. Ако ги оставиме настрана независносложените реченици, за кои е, по сè изгледа најсоодветна поделбата што се базира на логичкиот сооднос меѓу дејствата (конјункција, дисјункција и спротивност), кај зависносложените реченици можеме да најдеме елементи за класифи-

кација или врз основа на аналогии со синтаксичките функции на одделни зборовни класи, или пак ако тргнеме од аналогии во функциите на одделни реченични членови – и тоа со зависната дел-реченица наспрема главната во целост или наспрема некој нејзин дел.

Материјал за ваков пристап дава споредбата со централната синтаксичка единица: реченицата со едно предикативно јадро – самостојна личноглаголска форма.

Врз основа на аналогиите со функциите на одделни зборовни класи, би можеле да изделиме: **именски, придавски** и **прилошки** зависни дел-реченици, со тоа што е јасно дека именките како класа зборови можат да функционираат и како придавки и како прилози, а придавките можат да се најдат во типично именски функции, како што можат и именките и придавките да вршат предикативна функција, односно да се интерпретираат со личноглаголски форми.

Со земањето предвид на синтаксичките функции на реченичен член на зависната наспрема главната дел-реченица како да се надминуваат некои тешкотии до кои може да доведе класификацијата базирана врз аналогии со функциите на одделни зборовни класи, зашто не е важно, на пример, со која зборовна класа е претставен предметот; важна е неговата функција наспрема прирокот во реченицата, како и наспрема другите реченични членови...

Па сепак, доследното спроведување на ваква класификација доведува до оформување хетерогени групи главно составени од одделни декларативни и одделни релативни реченици.

Поради горново, се чини како најдобро едно компромисно решение – да се има предвид:

– карактерот на сврзувачките средства (сврзници и сврзувачки зборови);

– начинот на поврзување на сврзувачките средства со главната дел-реченица;

– функцијата на зависната дел-реченица земена во целина наспрема предикативното јадро на главната дел-реченица, или пак на некој дел од неа.

Така,

**прво** – ќе се изделат **прилошкоопределбените зависносложени реченици**, кои натаму ќе се делат врз семантички критериум;

**второ** – ќе се изделат сите **релативни реченици** врз основа на фактот дека се во нив сврзувачките средства – релативните сврзувачки зборови, а потоа, во нивните рамки ќе се направи класификација според позицијата на релативната дел-реченица наспрема главната, па ќе се добијат релативни реченици со релативната дел-реченица **во препозиција**, каде што ќе има и субјектни и објектни и прилошкоопределбени релативни реченици, но тоа нема да биде основа за нивна натамошна класификација. На другата страна, во рамките на релативните реченици со зависната **во пост-** и **во интерпозиција** ќе се одделат релативните реченици со **релативизирани именски групи** и **релативното надоврзување** (последново како еден вид просентенцијализација во чии рамки можеме да се сретнеме со различни функции на зависната наспрема главната и со различни односи меѓу дејствата). Што се однесува на релативните реченици со релативизирана именска група, без оглед на тоа како ќе ги наречеме поттиповите: **рестриктивни/нерестриктивни, неопходни/придружни, атрибутивни/апозитивни**, останува фактот дека првите функционираат како интегрирани, а вторите како неинтегрирани предикативни определби (атрибути).

Останува уште една не мала група зависносложени реченици, за која во нашата граматика сè уште се употребува терминот **исказни** (**декларативни**), но покрај него и некои други: **номинални** или **интенсионални/интенционални** (според терминот што го предложи К. Полањски во 1967 година за горнолужичкиот: zdania intensjonalne. Се чини дека терминот **интенционални** (за нашиот јазик) не одговара на интенцијата на предлагачот

(интенција: intendere – 'тежнее'), а наспрема intendere – 'напрегнува' (кое прави опозиција со extendere – 'растегне') стои именката **интензија** (а не **интенсија**). Според тоа, терминот треба да гласи: **интензионални реченици.**

Се изделуваат две карактеристики на декларативните зависносложени реченици:

– Во нив се јавуваат и сврзници и сврзувачки зборови (т.е. прашалните заменски зборови).

– Зависната дел-реченица наспрема главната ги врши сите синтаксички функции што може да ги врши еден именски збор во една реченица, со тоа што се овде исклучени функциите на прилошка определба.

## II

Одејќи од формата кон значењето, како што се прави во рамките на оваа класификација, можеме да дојдеме до извесни заклучоци во врска со одделни синтаксички појави, меѓу кои ќе ја спомeнеме **синтаксичката синонимија.** Така, причинско-последичниот однос помеѓу две дејства освен со причински и со последични зависносложени реченици, може со голема прецизност да се изрази и со декларативна и со релативна реченица (соодветно со: *од причина што* и *поради што/коешто).* Уште повеќе: споредбите со овие типови кажуваат многу за карактерот на, условно речено, основните типови, т.е. за причинските и за последичните зависносложени реченици.

Втора појава врзана за ваквиот начин на гледање на сложената реченица е **синтаксичката хомонимија** или можеби подобро: двозначноста на одделни конструкции, како што е конструкцијата *кога би – би,* но и *ако* + минато определено несвршено време – минато-идно време – првата зависи од контекстот или од ситуацијата, а втората од значењето на глаголските форми.

На крајот, треба да се каже дека има елементи што ни даваат за право да зборуваме и за т.н. **синтаксичка**

**паронимија,** т.е. за реченици што само навидум припаѓаат на определен тип и покрај присуството на некој типичен сврзник во нив. Најкарактеристични се овде примерите за неправи условни реченици, како:

– ***Ако*** *реков – не пресеков;*

или:

– ***Ако*** *во досегашниов период не се кажало ни збор за ова, тогаш во последниве три месеци конечно беа ставени на дневен ред и работата на претседателството и дејноста на претседателот.*

Она што ги прави синтаксички пароними ваквите реченици наспрема вистинските условни е од една страна присуството на сврзникот *ако,* а од друга – личноглаголските форми, кои, такви какви што се – не се можни во условни реченици.

## *ПОЈАВИ НА БЛИСКОЗНАЧНОСТ КАЈ СЛОЖЕНИТЕ РЕЧЕНИЦИ ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК*

1. Ова излагање ќе го започнеме со изнесувањето на едно сознание што може да се сретне на повеќе места, но кое, барем во овој момент, ни изгледа најубаво изразено кај Лисјен Тениер во неговите „Елементи на структуралната синтакса", а имено, дека синтаксата е независна од логиката и од психологијата, бидејќи се интересира за формата на изразот, а не за мислата, која е негова содржина. Формалниот (структуралниот) и семантичкиот план се теоретски наполно независни еден од друг, зашто една реченица може да биде семантички апсурдна, а структурално правилна. Меѓутоа, сето ова важи само ако се посматра од теоретска гледна точка. Во практиката двата плана се всушност паралелни, затоа што структуралниот план има основна задача да го овозможи изразувањето на мислата, т.е. да му даде израз на семантичкиот план. И синтаксичкиот и семантичкиот план имаат свои категории: првиот – граматички, вториот – категории на мислата. Психолошките и логичките операции, кои се заедничка основа на секоја мисла, им се општи на сите луѓе, без оглед на нивниот јазик. Граматичките категории можат да се разликуваат од јазик до јазик. Согласувајќи се често со категориите на мислата, граматичките категории имаат директни односи со семантичкиот план. Наспрема граматичките категории, кои се статични и инертни, стојат функциите, кои се динамични и живи и кои не варираат од јазик до јазик.

Според Тениер, структуралната синтакса ги има за предмет на проучување токму функциите. Во контекстот на сето горенаведено, Тениер ги разгледува т.н. празни зборови како зборови што немаат семантичка функција, туку функционираат на тој начин што ги регулираат односите меѓу „полните" зборови, или пак ги трансформираат нивните категории (овде се мисли на такви случаи кога на пример еден предлог придонесува извесна именка да функционира како придавка, или пак кога еден сврзник придонесува за тоа зависната дел-реченица да функционира како именка, придавка или прилог). Функцијата на празните зборови може да биде квантитативна (овде се вклучени сврзниците на паратаксата) и квалитативна (со оваа функција се одликуваат предлозите и хипотаксичките сврзници).

Овој приказ на ставовите на Л. Тениер нè доведува до прашањата што нè интересираат овде: каков е односот меѓу содржината и формата на одделни сложени реченици, дали има различни форми со иста или скоро иста содржина и колку влијае содржината на формата, односно дали има форми што се независни од содржината? Овие прашања веднаш бараат доточнување: бидејќи ќе зборуваме за сложените реченици, она на што ќе обрнеме особено внимание е односот меѓу содржините на двете дел-реченици, начинот на кој тој однос може да биде претставен или оформен и дали има сложени реченици што не зависат од односот меѓу содржините, туку од некои други, можеби чисто формални услови.

2. Една забелешка во врска со насловот: поимот **блискозначност** го употребуваме како малку поопшта и поблага верзија на терминот **синонимија,** со оглед на дискусиите во врска со нејзината природа и карактер.

**Синтаксичките синоними** (или **еквиваленти**) се третираат како конструкции што се соодветни по строеж и што се совпаѓаат по значење *(висечки мост – мост што виси).* Со други зборови кажано: синонимни, односно парафрази една на друга, се две реченици што изразу-

ваат иста мисла, т.е. создаваат иста семантичка претстава (*Тој се бори **за правата на човекот**. – Тој се бори **за човековите права***). Фактот дека постои парафразно сродство покажува дека граматиката не сврзува секогаш само една звукова **секвенција** со секое одделно значење.

Овие согледувања за синтаксичката синонимија се однесуваат на поединечната реченица или реченица со еден глагол во лична форма, но секако можат да се применат и во областа на сложената реченица. Овде можеме да кажеме дека нема да се задржуваме на синонимите кај сврзниците во рамките на секој одделен тип сложени реченици. Овде нè интересираат исклучиво појавите на блискозначност меѓу одделни типови сложени реченици, чии дел-реченици се сврзани со нивните најтипични, најрепрезентативни сврзници.

3. Појави на блискозначност меѓу одделните типови сложени реченици има, но како најинтересно се поставува прашањето за причините што доведуваат до неа. Се чини дека тие лежат во паралелноста, односно во вкрстувањето на синтаксичкиот и семантичкиот план при класификацијата на сложената реченица. Владимир Шмилауер во овој поглед разликува две двојки од поими: I. паратакса и хипотакса (во кои се работи за формата) и II. координација и детерминација (во кои станува збор за содржината). Тој нагласува дека во поголем број случаи координацијата (приредувањето на исторедни единици) ја изразуваме со паратакса, а детерминацијата – со хипотакса, но дека има и поинакви случаи (на пример, однос на координација може да се изрази и со нерестриктивна релативна реченица, со релативно надоврзување или со последична зависносложена реченица). Како што се гледа, уште на првиот чекор при класификацијата на сложената реченица се среќаваме со можност за појава на блискозначност. При натамошната поделба, одделно во рамките на паратаксата и на хипотаксата, стапува на сцената покрај формалниот и семантичкиот критериум, т.е. прашањето за меѓусебниот однос на двете дејства на

дел-речениците. Така, главните типови независносложени реченици: составните и спротивните (заедно) и разделните, имаат свои соодветства во простите споеви од судови во логиката: конјункцијата (на единство – со показателот *и*, на разлика – со *а*, на спротивност – со *но*) и дисјункцијата (со показателот *или*). Од друга страна пак, на неколку типови зависносложени реченици (условни, причински, последични итн.), им одговара во логиката спојот од судови наречен импликација. И уште нешто: паратаксички сложените реченици натаму не се делат според структурата, туку врз основа на семантички критериум, врз основа на меѓусебниот однос на дејствата, како и врз основа на сврзниците. Ова важи за трите основни типови независносложени реченици (составните, спротивните и разделните), а уште повеќе за такви како: исклучните, заклучните и сл. Во рамките на хипотаксата, прилошкоопределбените реченици се делат натаму исклучиво врз основа на значенски критериум, т.е. врз основа на тоа која прилошка определба ја развиваат (причински, условни, последични, целни, временски, допусни и сл.), како и врз основа на сврзниците.

4. До блискозначноста меѓу сложените реченици може да се дојде на различни начини. Некои автори зборуваат за повеќезначност на одделни сврзници, односно за нивната способност да врзуваат, меѓу другото, заемно зависни и заемно независни содржини (на пр. сврзниците *и*, *додека* и сл.); други зборуваат за хипотаксичко изразување на паратаксички врски (на пр. кај временските, кај целните реченици итн.); трети – за судирање меѓу формата и значењето (на пр. реченицата: *Го направи тоа* ***со цел да*** *ме зарадува*, како еквивалент на реченицата: *Го направи тоа* ***за да*** *ме зарадува*, која е целна зависносложена, по својата форма е т.н. декларативна, но поради содржината се вклучува во целните).

Ние овде предлагаме еден начин што може да биде помошен при целосното утврдување на сите појави на блискозначност меѓу сложените реченици. Тој начин се

состои во тоа што ќе се земат две одделни реченици чии дејства, односно содржини имаат некаква заемна поврзаност. За овој случај ги одбираме речениците:

а. *Некои родители живеат заедно со своите возрасни деца.*

б. *Тие постепено примаат одделни погледи на младите.*

Дејството на реченицата под б. произлегува од дејството на реченицата под а., т.е. дејството на реченицата под б. е последица, резултат, а дејството на реченицата под а. е причина, повод, услов. Според тоа, овие две појави, овие две содржини ги сврзува каузалниот закон, т.н. „закон над законите" или принципот на каузалитет, кој вели дека секоја појава, промена или настан имаат своја причина. Во согласност со ова, од двете наведени реченици можеме да направиме прво причинска зависносложена:

(1) ***Бидејќи*** *живеат некои родители заедно со своите возрасни деца, тие постепено примаат одделни погледи на младите.*

Овде само патем ќе спомeнеме дека во зависната причинска дел-реченица може да се изврши номинализација: *живеат заедно – заеднички живот*, па место зависна дел-реченица да се добие прилошка определба за причина:

(1а) *Поради заеднички живот со своите возрасни деца, некои родители постепено примаат одделни погледи на младите.*

Од семантичка гледна точка, речениците под (1) и под (1а) се еквивалентни бидејќи во двете акцентот се фрла врз причината. Од синтаксичка гледна точка тие се разликуваат затоа што на зависната дел-реченица од примерот (1) ѝ одговара прилошката определба во примерот под (1а).

Во согласност со каузалниот закон, втората комбинација од двете почетни реченици може да биде последична (консекутивна) зависносложена:

(2) *Некои родители живеат заедно со своите возрасни деца,* ***така што*** *постепено примаат одделни погледи на младите.*

Кај последичните реченици од овој вид може да се констатира однос на координација меѓу дел-речениците, па можеме да кажеме дека овде имаме случај на хипотаксички изразен однос на координација.

Како што може да се забележи, кај причинската зависносложена реченица како зависна се јавува реченицата под а., а кај последичната – реченицата под б., што е и природно, со оглед на односот меѓу причината и последицата.

Во логиката, условот е тесно сврзан со причината; има и такви мислења според кои причината претставува збир од услови. Од нашите две почетни реченици можеме да направиме и условна зависносложена:

(3) ***Ако*** *живеат некои родители заедно со своите возрасни деца, тие постепено примаат одделни погледи на младите.*

Примерите (1), (2) и (3) претставуваат различни типови зависносложени прилошкоопределбени реченици, во кои односот меѓу дејствата (содржините) може да се определи како: причина / услов – последица, со тоа што во причинските се нагласува причината (на тој начин што се дава во рамките на зависната дел-реченица и се сигнализира со сврзникот), во последичните – последицата, а во условните – условот, кој е всушност еден вид причина. Според тоа, логичката сродност на овие три различни типа зависносложени реченици доведува до нивната блискозначност и покрај гореспоменатите разлики во поглед на нагласувањето соодветно на: причината, последицата и условот.

Како четврта можна комбинација на речениците а, и б. ја предлагаме следната:

(4) ***Кога*** *живеат некои родители заедно со своите возрасни деца, тие постепено примаат одделни погледи на младите.*

Со ова добивме временска зависносложена реченица во која имаме остварување на каузалитетот во време (Post hoc, ergo propter hoc). Поставувањето на дејствата на временската оска, како што констатирале повеќе синтаксичари, може да доведе и до такви случаи кога дејството на главната претставува резултат, последица на дејството во зависната. Ова најчесто се случува кога дејствата следуваат едноподруго, но и кога се работи за истовремени дејства.

Во врска со примерот (4) постои можност на местото на глаголот во лична форма во рамките на зависната дел-реченица да употребиме глаголски прилог и да ја добиеме варијантата:

(4а) *Живеејќи заедно со своите возрасни деца, некои родители постепено примаат одделни погледи на младите.*

Примерите (4) и (4а) претставуваат различни синтаксички конструкции што се семантички еквивалентни.

Преминуваме сега кон независносложените реченици. Во рамките на една составна независносложена реченица среќаваме две (или повеќе) дејства, кои се за авторот на исказот поврзани на некој начин, на пример во времето или во просторот и сл. Дејствата можат да бидат истовремени или да следуваат едноподруго и, прилично често, второто дејство да произлегува од првото, како негов резултат. Така доаѓаме до следната комбинација:

(5) *Некои родители живеат заедно со своите возрасни деца* ***и (па)*** *постепено примаат одделни погледи на младите.*

Добивме составна независносложена реченица, а тоа значи дека еден однос на импликација (причина / услов – последица), за кој е најприродно да се изрази преку хипотаксичка врска, го изразивме преку паратаксичка врска, т.е. двете дејства ги поставивме во однос на координација. На евидентната заемна условеност на двете дејства укажува и фактот дека во реченицата (5)

може да се употреби анафорскиот прилог *затоа,* чие присуство не влијае на промената на типот на сложената реченица, туку само го експлицира, непосредно го изразува причинско-последичниот однос меѓу двете содржини:

(5.1.) *Некои родители живеат заедно со своите возрасни деца* ***и затоа*** *постепено примаат одделни погледи на младите.*

Во двете предложени самостојни реченици: а. и б. имаме еден заеднички елемент: именската група *некои родители,* која во двете реченици врши функција на подмет и која е претставена во реченицата под б. со анафорската заменка *тие.* Овој факт ни овозможува од двете предложени да оформиме една релативна реченица:

(6) ***Некои родители што*** *живеат заедно со своите возрасни деца постепено примаат одделни погледи на младите.*

За оформувањето на една релативна реченица не е важен односот меѓу дејствата, не е важно како се поставени меѓу себе двете содржини што ги носат почетните реченици, макар што, ако не сакаме да создадеме бесмислена реченица, мораме да водиме сметка за тоа тие да бидат на некој начин поврзани. Од примарна важност за оформувањето на една релативна реченица од две самостојни е фактот дека во нив еден член мора да биде заеднички, да се повторува и во едната и во другата и дека тој член мора да биде именска група или прилог *(човекот – тој – кој(што), што; во градот – таму – каде (што); утре – тогаш – кога).* На неколку места кога зборува за релативната реченица, Л. Тениер вели дека со неа можат да се изразат различни значења меѓу дејствата: условно, причинско и сл. Тоа е вистина, но е истовремено и последица на фактот дека за создавањето на релативната реченица решаваат други фактори.

Од друга страна пак, природата на значенскиот однос меѓу дејствата може да биде сигнализирана и во

рамките на таква релативна реченица што е позната под името релативно надоврзување, како еден тип просентенцијализација:

(7) *Некои родители живеат заедно со своите возрасни деца,* ***поради што*** *постепено примаат одделни погледи на младите.*

Релативното надоврзување претставува уште еден пример за однос на координација изразен со средство од хипотаксата. Примерот (7) стои најблиску до примерот (5.1.).

На крајот, ако решиме да не го сигнализираме односот меѓу дејствата со сврзници, предлози или прилози, туку експлицитно да го изразиме неговиот карактер именувајќи го, т.е. ако решиме да ги употребиме именките: *причина, последица, услов* и сл., ќе добиеме т.н. декларативна зависносложена реченица, во која зависната ќе биде образложение на причината, последицата, условот итн.:

(8) ***Од причина што*** *живеат некои родители заедно со своите возрасни деца, тие постепено примаат одделни погледи на младите.*

Оваа декларативна реченица може да гласи:

(8а) ***Поради фактот дека*** *живеат некои родители заедно со своите возрасни деца, тие постепено примаат одделни погледи на младите.*

Се разбира дека со ова не ги опфаќаме сите услови за создавање на сите декларативни реченици, туку само на оние кај кои зависната развива еден дел од главната што ја именува причината, последицата, условот и сл.

5. Дејствата на двете почетни реченици се дадени во афирмативен вид. Ако се негираат двете дејства, односот меѓу нив нема да се измени: пак ќе зборуваме за причина / услов – последица. Меѓутоа, ако се негира само едно од дејствата, односот меѓу нив од основа се менува:

а1. *Некои родители живеат заедно со своите возрасни деца.*

61. *Тие не ги примаат погледите на младите.*

Од овие почетни реченици можеме да ги направиме следните сложени:

(1) *Некои родители живеат заедно со своите возрасни деца,* ***но*** *не ги примаат погледите на младите.*

Со оглед на спротивниот однос меѓу содржините на двете почетни реченици, оформивме една независносложена спротивна реченица.

Во литературата често се поврзуваат спротивните со допусните реченици, т.е. со оние зависносложени во кои исполнетиот услов не е доволен да се оствари последицата, односно се остварува дејство спротивно на очекуваното. Оправданоста од поврзувањето на овие два типа сложени реченици се потврдува и овде:

(2) ***Иако*** *живеат некои родители заедно со своите возрасни деца, тие не ги примаат погледите на младите.*

6. Збор-два за целните зависносложени реченици. Бидејќи се тесно сврзани со пројавите на човековата волја, нив не можеме да ги вклучиме во горенаведените комбинации. Меѓутоа, познато е дека секоја причинска и условна реченица што го содржи глаголот *сака* во рамките на зависната може да се претвори во целна и обратно: *Дојде за да ме види – Дојде затоа што сакаше да ме види; Дојди (за) да ме видиш* – а. *Дојди ако сакаш да ме видиш; б. Дојди затоа што сакам да ме видиш.* Зависната дел-реченица во целните зависносложени ја дава причината за дејството во главната и тоа во вид на намера (дејството во неа – во вистинските целни реченици – е секогаш модално) и затоа се целните реченици блискозначни со причинските и со условните што го содржат глаголот *сака* во зависната.

7. Изразувајќи специфичен однос меѓу две или повеќе дејства, настрана стојат разделните (дисјунктивни) независносложени реченици. Со нив се даваат две или повеќе можности што се исклучуваат меѓу себе, односно се одрекува нивната коегзистенција во време и во место.

Алтернативниот сврзник *или* ја изразува логичката суштност на дисјункцијата како специфичен спој од судови во логиката. Се чини, според тоа, дека на разделните реченици можеме да гледаме како на директен јазичен израз на логичката дисјункција.

8. На крајот, да сумирам:

– Без оглед на формата, т.е. без оглед на тоа дали ѝ припаѓаат на паратаксата или на хипотаксата, а врз основа на односот меѓу содржините на одделните дел-реченици што влегуваат во состав на една сложена, како блискозначни можат да се јават: причинските, последичните, условните, временските, целните и составните сложени реченици – од една страна – и спротивните и допусните – од друга.

– Од сите сложени реченици, релативните се во најголема мера ослободени од влијанието на содржините што ги донесуваат одделните дел-реченици, како и од нивниот однос. Можеби ќе претерам, но и покрај сè ќе кажам дека во нив гледам чисто синтаксички конструкции, кои се резултат на фактот дека во почетните реченици се јавува еден заеднички член и дека во рамките на зависната него го претставува релативниот сврзувачки збор, вршејќи ја неговата функција во нејзините рамки. Па сепак треба да се каже дека ни овде не може да се заборави на значењето: ако се јавува еден ист член (именска група или прилог) во две реченици, самиот тој факт придонесува за тоа нивните содржини да бидат на некој начин поврзани.

– Без претензии за давање карактеристика на сите т.н. декларативни реченици, ќе кажам дека оние кај кои во рамките на главната директно се именува односот на содржините на двете реченици, или пак се јавува именката *факт* со соодветен предлог, макар што се семантички еквивалентни со одделни прилошкоопределбени, според формата им припаѓаат на декларативните. Со други зборови: сметам дека кај овие реченици превладува формата над содржината.

– Како непосреден израз на еден вид спој од логички судови се изделуваат разделните независносложени реченици.

## ЛИТЕРАТУРА


Lucien Tesnière, *Éléments de syntaxe structurale*, Paris 1966.

Vladimir Šmilauer, *Novočeská skladba*, Praha 1966.

J. Bauer, M. Grepl, *Skladba spisovné češtiny*, Praha 1968.

K. Polański, *Składnia zdania złożonego w języku górnołużyckim*, Wrocław 1967.

J. D. Fodor, Semantics; *Theories of Meaning in Generative Grammar*, 1977.

J. Lyons, *Introduction to Theoretical Linguistics*, Cambridge 1977.

B. Šešić, *Osnovi logike*, Beograd 1971.

# *ОКОЛУ ПРАШАЊЕТО ЗА ВЛИЈАНИЕТО МЕЃУ ЈАЗИЦИТЕ*

Познато е дека денешна Република Македонија, под имињата НРМ и СРМ, од 1945 до 1991 година беше една од шесте федерални единици на ФНРЈ односно СФРЈ. Југославија (тогашна), како „братска заедница на рамноправни народи и народности" (според терминологијата што се употребуваше во врска со неа), но со народи и национални малцинства меѓу кои имаше големи разлики во историскиот развиток, во традициите и во културата, се наметнуваше како поле за интересни испитувања. Од социолингвистичка гледна точка беше особено важен фактот дека според законските определби секој народ, но и народностите, имаа гарантирано право да ги употребуваат своите јазици. Сепак, три јазици беа прогласени (во 70-тите години) за официјални и, според законот, наполно рамноправни. Практиката, меѓутоа, секојдневно покажуваше дека законските определби фактички даваат право што не мора секогаш да се реализира.

Двајца автори на социолингвистички студии[1] создаваат во нив прилично јасна слика на ситуацијата за која стана збор погоре, а даваат и мислења за задачите на специјалистите со социолингвистички пристап при нивните испитувања во иднина. М. Радовановиќ[2], меѓу другото, одделно се задржува на тематиката за јазиците во

1 Ranko Bugarski, *Jezik u društvu.* "Prosveta" Beograd 1980; Milorad Radovanović, *Sociolingvistika.* "Dnevnik" Novi Sad 1986.

2 M. Radovanović, op. cit. 211.

контакт и во нејзини рамки – на прашањето што нè интересира овде. Како одделна пројава на контактот меѓу одделни јазици во СФРЈ, авторот ја смета и т.н. „еднонасочна интерференција врз база на влијанието на српскохрватскиот* јазик во улога на lingua communis – врз останатите јазици во (тогашна) Југославија". Оваа интерференција, според М. Радовановиќ, најчесто се манифестираше „во работата, во образованието, во примарната социјализација, преку комуникациските медиуми, во масовната култура, при миграциите на населението, семејните и групните етнички мешања и некомпактности, заедно со популациониот и другиот престиж на српскохрватскиот во многу интеракциски и комуникаци-

* Како што може да се забележи, во цитатите овде се зборува за **српскохрватски** јазик, во согласност со именувањето што важеше во тој период. Инаку, познато е дека, барем од 1945 (но и пред тоа), се употребуваа различни имиња: **српски** и **хрватски**; **хрватски или српски**, **српскохрватски** и **хрватскосрпски** и сл. По 1990/91 се зборува за два одделни јазика: **хрватски** и **српски**. Така, во рамките на меѓународниот проект „Современи промени во словенските јазици (1945-1995)" со центар во Ополе, Полска, во кој е вклучен и македонскиот јазик, излезе од печат, во 1996 година, монографијата СРПСКИ ЈЕЗИК под редакција на М. Радовановиќ. Оваа монографија е прва од серијата монографии со кои треба да се претстават сите словенски јазици, и тоа од социолингвистички аспект. Интересно е дека во главата под наслов „Предисторија и социолингвистички аспекти", чиј автор е Бранислав Брбориќ, станува збор и за македонскиот јазик, кој е „како и македонската држава" окарактеризиран како „формиран во комунистичката ера". Според авторот, македонскиот јазик е „изложен на современи закани: Бугарија ја признава државата, но не и народот и јазикот, Србите беа премногу оптоварени на други страни за да се постават поинаку спрема новоспоставената состојба (Македонија беше во состав на Србија од 1913 година, значи пред создавањето на Југославија), а Грција никогаш не се помири со тоа историското име на една нејзина покраина да се користи како симбол на други државотворни и национални програми, но не се занимаваше многу со македонскиот јазик. На државата што се роди и која влезе во меѓународната заедница со понижувачкиот атрибут 'бивша' (БЈРМ – Бивша Југословенска Република Македонија) не ѝ е лесно, а нема да му биде лесно ни на тој народ ни на неговиот јазик." (стр. 33 од споменатата монографија). Цитатов е можеби малку подолг, но сам по себе доволно зборува во врска со „братската заедница на рамноправни народи и народности".

ски области, ситуации и говорни заедници.“ Еднонасочната интерференција, како што одбележува и авторот, најлесно се забележуваше „во самоуправната, политичката, професионалната (особено научната) терминологија и во соодветните синтаксички калки.“

Овде авторот го споменува влијанието на „српскохрватскиот“ (всушност: на српскиот) врз унгарскиот, словачкиот, романскиот и русинскиот јазик во Војводина, но и врз словенечкиот и македонскиот, па нагласува дека влијанието „се поставува, во поново време, и официјално, како многу интересно и актуелно политичко и лингвистичко прашање.“[1]

Македонските проучувачи на современиот македонски јазик во голем број и релативно често зборувале за влијанието на „српскохрватскиот“ јазик*, т.е. за еднонасочната интерференција на „српскохрватскиот“ во македонскиот (ако го употребиме терминот што го наведува М. Радовановиќ).

За македонскиот јазик до 1990/91 година од особена важност беше контактот со српскиот (повеќе) и со хрватскиот јазик. Познато е дека како услов за влијанија или заемања се јавуваат, најмалку, два фактора: географскиот контакт и контактите во сферата на културата.[2] Во нашиот случај, како што е познато, беа исполнети двата услова. Македонските родени говорители имаа можност секојдневно да се среќаваат со српскиот и со хрватскиот јазик (помалку), а често се случуваше и да се служат со него, и тоа прилично успешно, макар што имаше извесни разлики меѓу постарите и новите генерации (разликите беа, од разбирливи причини, во полза на постарите, кои не само што го добивале целото образование на српски – со мали прекини во кои неговото место

[1] M. Radovanović, op. cit. 212.

* Од разбирливи причини, кога се зборуваше за **српскохрватски** јазик во овој контекст, кај нас се мислеше пред сè на т.н. **источна варијанта**, т.е. на **српскиот** јазик.

[2] John Lyons, *Introduction to Theoretical Linguistics*. Cambridge University Press, Cambridge 1977, 25.

го заземал бугарскиот – туку и им било забранувано да го користат македонскиот јазик дури и како средство за неофицијално општење). Во ФНРЈ и СФРЈ контактот на македонските родени говорители во НРМ и СРМ започнуваше од најраната возраст (детски списанија и весници, литература за деца, и, особено – се разбира по ширењето на телевизијата – телевизиските емисии за деца), а потоа продолжуваше преку младинскиот печат, телевизиската програма, забавната и новокомпонираната музика „во народен дух", така што наставата по „српскохрватски" јазик (две години во текот на основното образование) не претставуваше некој особено важен фактор, макар што можеше да внесе (и внесуваше) извесен систем во знаењата.

Заедничкиот живот во едно, како што се велеше тогаш „наполно отворено општество" (а тоа важеше барем за македонската страна), придонесуваше за создавање ситуации во кои контактот со споменатиот јазик се воспоставуваше на сите нивоа – од областа на политиката, преку манифестациите од областа на културата, до секојдневниот живот.

Имајќи го предвид сето ова, не можеме да кажеме дека е неочекувано влијанието на српскиот и на хрватскиот јазик врз македонскиот. Друго е прашањето за ставот што се заземаше спрема оваа појава и всушност треба(ше) да се посочуваат случаите што покажуваат еден наполно некритички однос, кој не може да биде од полза ниту за македонскиот јазик, ниту пак за статусот на српскиот и на хрватскиот јазик во нашата средина.

Да се вратиме на прашањето за ставот спрема оваа појава во македонскиот јазик, за да изнесеме некои искажувања. Виктор Фридман[1], тргнувајќи од ситуацијата и од начинот на кој е таа третирана во нашата стручна литература, влијанието на „српскохрватскиот" јазик го смета за „акутен проблем на македонскиот јазик во најново време".

1 *The Sociolinguistics of Literary Macedonian.* International Journal of Sociolinguistics, Mouton Publishers, Amsterdam 1985/52, 31-57.

Во студијата посветена на некои социолингвистички аспекти на македонскиот и на бугарскиот јазик, Хорас Лант[1], се задржува и на проблемот што нè интересира овде, изразувајќи мислење дека е природно влијанието на споменатиот јазик во областа на речникот и фразеологијата, а поретко и во областа на синтаксата на современиот стандарден македонски јазик. Авторот смета дека македонскиот јазик (меѓу другото и во врска со ова прашање) не се разликува многу од кој било европски јазик во поглед на развитокот и на самостојноста.

Влијанието на еден јазик врз друг, манифестирано преку заемање елементи од страна на вториот, претставува позната тема на социолингвистичките испитувања.[2] Прифаќањето туѓи елементи, елементи од некој друг јазик, се должи на контактот со тој јазик, како и на билингвалноста. За нашава средина е констатиран висок процент на билингвални говорители (македонски родени говорители што го владеат и српскиот јазик) и тоа пред сè станува збор за „луѓето во културната дејност, во просветата, администрацијата, во масовните медиуми..."[3]

Во овој прилог ќе се задржиме на состојбата кај една класа зборови – кај сврзниците, каде што се забележуваше појава на прифаќање сврзници од спскиот и од хрватскиот јазик, или нивно (на сврзниците) какво-такво приспособување, водејќи пред сè сметка за искажувањето дека „примањето на еден сврзник значи нешто повеќе од примањето на некој полнозначен збор, зашто сведочи за сфаќањето на смислата на туѓиот реченичен склоп."[4]

Ќе започнеме со адверсативните сврзници: наспрема литературното *но* и разговорното *ама*, често во

---

1 Some Sociolinguistic Aspects of Macedonian and Bulgarian, Language and Literary Theory, Papers in Slavic Philology 5, Ann Arbor 1984, 83-127.

2 R.A. Hudson, *Sociolinguistics*. Cambridge University Press, Oxford 1986, 46-48.

3 Тодор Димитровски, *Некои аспекти на усвојувањето на стандардниот јазик кај нас*. „Литературен збор" Скопје 1980/6, стр. 21.

4 Блаже Конески, *Историја на македонскиот јазик*. Скопје 1982, стр. 121.

разговорниот јазик, но не и само во него, се среќава сврзникот *али*, преземен од српскиот, односно од хрватскиот јазик. По сè изгледа дека употребата на овој сврзник кај нас има подолга историја. Според Блаже Конески,[1] овој сврзник „е нотиран во нашите гранични југоисточни говори". Треба да се каже, меѓутоа, дека неговата експанзија особено во периодот од 1970 до 1990 година секако не се должи на горниот факт.

Веќе споменавме дека употребата на овој сврзник има подолга историја. Во книгата „Македонскиот XIX век", во прилогот „Јазичното влијание на Стефан Верковиќ на неговите кореспонденти во Македонија"[2], Блаже Конески го споменува и овој сврзник. Присуството на *али* во текстовите на македонските народни приказни во Солунско, запишани околу 1863 година, а објавени во 1932 година во Прага, авторот го објаснува со влијанието на една личност со престиж (во случајов: Стефан Верковиќ) врз јазикот на запишувачот на овие народни умотворби, Христодул Божиков, учител во солунското село Висока и пријател на Верковиќ, со кого и се допишувал. Во преписката се забележани истите особености во поглед на јазикот (вклучувајќи го и *али*), пројавени во текстовите на народните приказни.

Истиот сврзник Блаже Конески го забележува и во јазикот на Рајко Жинзифов[3] наведувајќи примери од различни текстови на овој наш автор од XIX век. Уште на деветнаесетгодишна возраст, Р. Жинзифов отпатувал за Русија и до крајот на животот не се вратил во татковината. Сепак, Бл. Конески успева да ги пронајде можностите на Р. Жинзифов за контакти со српскиот јазик, а тие контакти го објаснуваат присуството на релативно големиот број србизми во неговиот јазик, меѓу кои спаѓа и сврзникот *али*.

1 *Србизмите во јазикот на Рајко Жинзифов*. Studia linguistica Polono-Jugoslavica 5. Скопје 1987, стр. 36.
2 Скопје 1986, стр. 190-193.
3 Види ја фуснотата број 1.

Статијата „Србизмите во јазикот на Рајко Жинзифов", Блаже Конески ја започнува со зборовите: „Допрва претстои изучувањето на српското влијание врз македонскиот во XIX век. По многу нешто тој процес станува интересен. Формите на комуникација беа во тоа време збогатени и, што е посебно важно, во тек беше создавањето на современите јужнословенски литературни јазици."

Овие воведни зборови го заслужуваат нашето внимание зашто се работи за особено компетентен автор и тоа како во областа на историјата, на историјата на литературата и, за нас во случајов – најважно – историјата на јазикот, па прилозите што имавме можност да ги прочитаме и што ги цитираме овде, претставуваат вистински одговори на многу прашања сврзани со овој период.

Да се вратиме сега на состојбата во периодот што нè интересира. Покрај *али*, во составот на спротивните сврзници го среќаваме и *него,* кое стои наспрема литературните *шуку* и *ами.*

Ако ги спoредиме *али* и *него* во поглед на фреквенцијата, можеме да заклучиме дека *али* се употребува пошироко, дека е, донекаде, пообичен сврзник, што е и разбирливо, со оглед на горенаведените податоци. И *али* и *него*, меѓутоа, не се прифатени во тоа што ќе се нарече строго контролиран стандарднојазичен израз.

Во случаите со *али* и *него* се среќаваме со просто заемање, преземање – така да се каже – на лексичко ниво, затоа што овие сврзници не вршат некое влијание врз структурата на речениците во кои се јавуваат. Таков е случајот и со каузалното *пошто*, вклучено како сврзник во *Граматиката на македонскиот литературен јазик* од Блаже Конески[1], но со забелешка дека не е многу обично за литературниот јазик, а во *Речникот на македонскиот јазик (со српскохрватски толкувања)* е окарактеризирано како дијалектизам. Меѓутоа, појавата на *пошто* во јазикот на извесен број македонски

1 Скопје 1966, стр. 339.

родени говорители (како и појавата на *али*), не се должи на фактот дека овој сврзник се јавува во некои или во некој наш говор, зашто, како и во низа случаи (во областа на лексиката), оваа појава се должи на влијанието од српскиот, односно од хрватскиот јазик.

Кај условните сврзници, пак, не среќаваме веќе случаи на просто преземање. Промените што се случуваат во рамките на условните зависносложени реченици во целост, ќе ги илустрираме со еден пример во три варијанти:

(1) ***Ако се влоши*** *ситуацијата, ќе побараме помош.*

(2) ***Кога би се влошила*** *ситуацијата,* ***би побарале*** *помош.*

(3) ***Доколку*** *ситуацијата* ***би се влошила****, ние* ***би побарале*** *помош.*

Варијантата под (1), со изборот на сврзникот (*ако*), со глаголските форми и со редот на зборовите – го претставува целосно моделот на македонската условна реченица – за изразување реален услов.

Варијантата под (2): *кога би – би...,* претставува пример за преземена конструкција, која веќе си има зафатено позиција во нашиот јазик и со која се зголемува фреквенцијата на можниот начин во него. Треба да се спомене овде познатиот факт дека можниот начин не е особено карактеристичен за народниот јазичен израз, а се реафирмира допрва во стандардниот.

Прифаќањето на конструкцијата *кога би – би...,* се оправдува донекаде со потребата од диференцирање на можниот услов, но сепак останува фактот дека истата конструкција може да изразува и иреален услов.

Варијантата под (3) покажува зборовед што му е туѓ на македонскиот јазик, а во врска со сврзувачкото средство *доколку* можеме да кажеме дека е калка на српското *уколико*, за што сведочат и примерите со *во колку* – далеку почести во периодот пред дефинитивното стабилизирање на оваа калка со предлогот *до*. Изразот стабилизирање овде се однесува само на изборот на

предлогот *до*, а инаку сè уште има колебање во пишувањето на ова сврзувачко средство (слеано или разделено), а во врска со тоа и колебање во поглед на акцентот (*доколку* и *до колку*). Макар што не е наведено како условен сврзник во *Граматиката на македонскиот литературен јазик* од Блаже Конески и макар што е вклучено дури во *Додатокот* на *Речникот на македонскиот јазик* и тоа со друго значење, *доколку*, особено во последно време, се јавува многу често (во овој вид) во јазикот на печатот и на стручно-научната литература, а најчесто во преводите од српски. Овој дел од прилогов, посветен на условните сврзници, ќе го завршиме со белешката дека во бугарскиот јазик може да се сретне соодветно сврзувачко средство, кое гласи *доколкото*.

Во поглед на фреквенцијата на можниот начин, нашата стандарднојазична норма се искажа уште пред над четириесет и пет години и тоа во врска со целните зависносложени реченици, во кои присуството на *да*-конструкцијата во зависната треба да биде знак за исклучување на можниот начин, имено: партикулите *да* и *би* се сметаат за несврзливи во македонскиот јазик (некои изрази од типот: *Да би мирно седело, не би чудо видело*, се примаат како ахраизми). Во практиката, меѓутоа, сè уште се среќаваме со примери за целни реченици со *за да би* (*Дојде за да би разговарале*), како и примери за целни реченици направени според моделот на целните реченици во српскиот јазик, т.е. со *како би* (*Дојде како би разговарале*), наполно туѓ и необичен за македонската целна реченица.

Релативно понов е примерот што се однесува на еден поттип на консекутивните реченици. Станува збор за масовната појава на последични реченици во кои место стандарднојазичното *така што* се употребува *така да*, на пример:

– *Нашиот колектив ги вложува сите свои потенцијали и внатрешни резерви,* ***така да*** *нашите успеси не се случајни.*

Со појавата и со употребата на *така да* почнува да се брише опозицијата меѓу *дека* и *што* од една страна и *да* – од друга, опозиција што претставува важна карактеристика на македонскиот јазик.

Овде доаѓа до израз една од тешкотиите при преведувањето и воопшто при воспоставувањето однос спрема еден толку близок сроден јазик. Имено, има случаи кога се работи за преземање на некој навидум ист елемент, присутен и во едниот и во другиот јазик, каков што е, на пример, случајот со *да*, па се мисли дека не треба да се бара еквивалент во јазикот-примач, бидејќи не се води сметка за разликите во нивните функции.

Примери со *така да* нема да сретнеме во текстови што поминале низ лекторски раце, но затоа пак скоро редовно ќе ги слушнеме во различни видови јавни настапи (дискусии на собири, интервјуа на радиото и на телевизијата и сл.), особено во случаите кога нашиот роден говорител се труди да му даде на својот исказ поиздржан вид.

* * *

Лесно се забележува дека скоро секој од наведените примери претставува случај за себе, случај што заслужува одделна и далеку поопстојна обработка. Примерот со присуството на туѓото *али* го покажува тоа сосем добро.

Сепак, се чини дека можеме да најдеме извесни заеднички елементи во рамките на причините за нивно појавување:

– Прво, тука е потребата за некое средство со кое ќе се изрази некое ново значење, нов однос.

– Второ, тука е чувството или впечатокот дека некое средство не е доволно изразно или дека застарува, како и стремежот кон новото, кон обновување на сврзничкиот фонд.

– Трето, тука е фактот на кој му го посветивме воведниот дел на овој прилог – контактот со јазик (или: со јазици) со престиж – во нашиот случај – со српскиот и со хрватскиот јазик.

# *СИСТЕМОТ НА СВРЗУВАЧКИТЕ СРЕДСТВА ВО ТЕКСТОТ „БОГОМИЛИТЕ“ ОД КОСТА РАЦИН*

Во овој прилог ќе биде направен обид да се утврди системот од сврзници и сврзувачки зборови употребени во македонскиот текст на расправата под наслов „Богомилите“ од Коста Рацин, објавена во списанието „Македонски јазик“ (I и II година) од Ѓорѓи Шоптрајанов. Овој краток текст на Рацин заслужува внимание и подробна анализа, меѓу другото и од јазична гледна точка.

Текстот, како што наведува Ѓ. Шоптрајанов,[1] настанал кон крајот на 1939 година, како резултат на сериозното интересирање на Рацин за македонската историја, а како непосреден повод за него се наведува предавањето на проф. Н. Вулиќ, одржано во Српскиот културен клуб во Белград, под наслов „Јужна Србија или Македонија“, за што известуваат на 16.XI 1939 година неколку белградски весници.

Впрочем, Рацин го споменува Н. Вулиќ кон крајот на расправата, и тоа на следниот начин: *шуку, сакаме да кажеме, кога некој Вулич ели Балугџич... ќе не праша: Ами каму ви цареви и кралеви и шатија за земјата македонска? – да му речеме: еве ни го дедо Богомил!*

Македонската верзија на расправата „Богомилите“, која, како што е познато, се разликува и содржински од оние напишани на српски јазик, на дело и непосредно го покажува ставот на Рацин спрема прашањето за македонскиот јазик, неколку години пред неговото коди-

1 Ѓорѓи Шоптрајанов, *Македонскиот текст на „Богомилите“ од Рацина*, „Македонски јазик“, Скопје 1950 год. I стр. 185.

фицирање. Неа ја посматраме од повеќе страни и тоа, на прво место со оглед на статусот на македонскиот јазик во периодот на нејзиното настанување, т.е. целосното негово негирање во тоа време. Сепак, Рацин успевал да се запознава со некои од обидите за пишување на македонски, како што се некои текстови од К. П. Мисирков и сл.

Како најважни фактори што му даваат печат на јазичниот израз на Рацин можеме да ги наведеме: неговиот роден говор, велешкиот, кој е еден од централните македонски говори, како и неговото одлично познавање на народното творештво и со самото тоа – на народниот јазик. Од друга страна, познато е дека Рацин одлично ги познавал српскиот и бугарскиот јазик. Уште повеќе, со своето творештво на првиот од наведените јазици, Рацин покажува не само познавање туку и совршено активно владеење.

На крајот, при набројувањето на факторите што се од значење за македонскиот јазичен израз на Рацин, одделно внимание заслужува карактерот на текстот „Богомилите“ и неговата тема. Тие, на свој начин, се одразуваат на јазичните особености, па и на изборот на сврзувачките средства.

* * *

Нема сомнение дека Рацин, и при изборот на сврзниците и сврзувачките зборови, се нашол пред повеќе проблеми што ги решавал повеќе или помалку успешно и на свој начин.

Така, во рамките на паратаксата, како составни ги среќаваме сврзниците: *и, па, та.* Сврзникот *и,* како што е познато, може да поврзе какви било две содржини, две дел-реченици, макар што е јасно дека тоа „какви било“ има ограничување во таа смисла што содржините мораат да бидат на некој начин (тематски, со оглед на просторот и на времето итн.) поврзани, на пример: *Тиа*

*се соживеале со народната душа, убаво ги разбрале нимните* потреби,* ***и*** *со своата нова наука силно го исплашиле стариот свет...; ... това ги мина рамките на една верска секта* ***и*** *се рашири како народно...; Богомилството, дедо Богомил – това се наше големо културно имовинје,* ***и*** *нашата борба треба да оди по најздравите стапки и по вечните патишта на тија наши славни луѓје!; Вашите цареви и кралеви владееја над нашата земја со крв и гнасотии,* ***и*** *вашата тапија над земјата македонска е и така крвава и гнасна; Това си беше производ на своето време* ***и*** *си остана со него* итн. Во развиените реченични конструкции со кои се карактеризира Рациновиот текст, го среќаваме сврзникот *и* при поврзување на зависни дел-реченици и *да*-конструкции, на пример: *Ако сите цркви и сите вери учеа дека има небесен живот* ***и*** *со тоа служеа на онија што на човеците им го отимаја земниот, богомилите у верска форма рекова една крајно спротиверска истина: нема загробен живот, ами целта на човечкиот живот е да се бори со злото* ***и*** *доближуе до вечната истина* (овде би се очекувало повторување на партикулата-сврзник *да* и на повратната заменка *се*); *Човек требало да ја слуша црквата што му заповедуа* ***и*** *по неја да се влада* и сл. Не се ретки случаите сврзникот *и* да го сретнеме употребен зад пауза. Всушност, во текстот „Богомилите" има голем број случаи на употреба на сврзници пред сè на паратаксата, но и на хипотаксата – зад пауза. За ваквата употреба на сврзниците, во соодветната стручна литература се изразува мислење дека тие многу им се приближуваат на партикулите за засилување. Еве неколку примери со сврзникот *и*: *Има ли погениална мисла от оваја?* ***И*** *може ли денеска да ја наследи таја истина друг некој, освен пролетаријатот?; Оти нема борба, нема победа во таја борба, ако нема и вера... да ке триумфира доброто над*

* Со оглед на времето на пишувањето на овој текст, не треба да нè чуди појавата на некои форми што се карактеристични за одделни наши говори, што не се прифатени во стандардниот јазик.

*злото! **И** да е целта на истината да се доближуве до бога...; На сите народни верувания... богомилството им даде еден разумен вид. **И** може би со това... богомилството даде нов поток на човечката мисла* итн. Сврзникот *и* поврзува, природно, и одделни реченични членови, пред сè именски синтагми: *...инаквите историски течения – заробуење под Турците **и** запирање на економското развитие, не дозволиа да се развие и онаја класа, каде богомилството стана силна идеологија; Но на Запад, по италијанските **и** јужнофранцуските градчиња, се разви новата класа* и сл. На крајот, *и* се јавува и како партикула за засилување: *Но **и** победата дојде...; Ние, Македонциве, по патот на дедо Богомил, по мислата на неговата вечна борба, по трагот на неговата силна вера – ке си ја дочекаме **и** нашата зора!; Богомилите... биле **и** први славјански народни книжовници* итн.

Тематската поврзаност на содржините на дел-речениците сврзани со *и*, особено ако се работи за последователност во време, доведува до воспоставување причинско-последичен однос меѓу нив, однос што е далеку позабележителен во составните независносложени реченици со сврзниците *па* и *та*. Во овој текст Рацин покажува поголема наклонетост кон сврзникот *та*, а *па* го употребува повеќе како партикула-сврзник, наспрема современата состојба во нашиот јазик, за која е карактеристична употребата на *па* како неутрален и често употребуван составен сврзник со нијанса на последичност, а *та* веќе се одликува со стилска обоеност и повеќе се јавува како партикула-сврзник. На прво место ќе ги наведеме примерите со *та*, од кои може да се забележи дека кај Рацин *та* понекогаш, меѓу другото, навлегува во сферата на употребата на *а*. Еве неколку примери: *Феодалите силно ја уредиа христианската црква која учеше дека само таја е исполнител на вољата на бога на земјата, **та** сè што учеше таја – требеше да се смета како да е божија дума; ... земниот цар лесно ја уреди*

*работата,* ***та*** *сичко што правеше он да испаѓа* како да е нарецено от тој што е на небе; Таквиа свет учеа дека сè това направил ѓаволот,* ***та*** *со това тија веруеја дека светов е создаден од бога и ѓавола...; Таја критика почнала со дуалистичкото учење...,* ***та*** *после кај богомилите станала и општо социјална критика; Тој прати свои нарочни луѓје да го изучат државното уредуење...,* ***та*** *после да ја уреди и својата држава така.*

Преминуваме на сврзникот *па*, кој кај Рацин и во рамките на една сложена реченица, како и зад пауза, може да се окарактеризира како партикула-сврзник: *И заре можело тој бог да ги милуе и сиромасите и силниците,* ***па*** *билим тој и да ги дал тија силници?; Вечна е мислата за вечната борба и идејата на сè поголема победа на доброто над злото,* ***па*** *се разбрало това во мистична ели во денешна научна форма!; ...и таја почна да прави цркви и манастири, а феодалите да им давајат земји...* ***Па*** *се засили и феудалната аристокраитија.*

Во групата на разделните сврзници, од можните варијанти: *ниту – ниту; нити – нити* и *ни – ни*, Рацин во овој текст се определува за *ни – ни*, при тоа поврзувајќи реченични членови и именски синтагми, а не дел-реченици, на пример: *... не требе да има* ***ни*** *цркви,* ***ни*** *крстови,* ***ни*** *звонци,* ***ни*** *камбани; ... на светов не требе да има* ***ни*** *господари* ***ни*** *роби...*

За воведување алтернатива, Рацин ги употребува: литературното *или* и дијалектното *ели*, и тоа како за поврзување дел-реченици така и за поврзување именски синтагми: *И да е целта на истината да се доближуе до бога – како што учеја некогаш богомилите –* ***ели*** *како што учи денеска науката; ... веруеја дека светов е создаден од бога и ѓавола* ***или*** *по широко означено, во светов владеат и се борат вечно едно со друго – добро-*

* Текстот е пишуван на машина за пишување со српски шрифт, па затоа (можеби) во него се јавува знакот *ђ* за гласот за кој во нашата азбука имаме *ѓ*. На други места во текстот Рацин нашол друго решение (сп. *се навоѓја; луѓје; ѓјаволско*).

*то и злото; давале дожд* ***ели*** *град, слнце* ***или*** *зимо* итн.; ... *во мистична* ***ели*** *во денешна научна форма...; ... кога некој Вулич* ***ели*** *Балугџич,* ***ели*** *некое нимно копиле, ке земе некоа надуена поза и ке не праша... да му речеме: еве ни го дедо Богомил!*

Од паратаксичките сврзници најинтересни се тие што се јавуваат во спротивните независносложени реченици. Меѓу нив, како што е познато, се изделува сврзникот *а*, за кој е утврдено дека не поврзува само делреченици меѓу кои има спротивен однос, туку, далеку почесто, се јавува меѓу дел-реченици меѓу кои има однос на сопоставување и однос на надоврзување.[1] Всушност, и текстот што го анализираме покажува дека сврзникот *а* во македонскиот јазик доаѓа како средство за директно изразување на т.н. конјункција на различното, па овде можеме да наведеме само примери со сопоставување и надоврзување: *Богомилството никна и се разви во Македонија* ***а*** *неговиот водач и организатор, поп Богомил, беше и сам Македонец; ... тој денеска стои на научна* ***а*** *богомилството си стоеше на религиозна основа; Чунки ништо не бивало без бога,* ***а*** *тој им се јавуел на човеците преку светците; Стана нужда от една јака феодална држава,* ***а*** *таја... требеше да се објасни со една нова наука...; ... тој бил олицетворение на истината,* ***а*** *таја се навогја во искреноста и чистата човечка мисла* и сл. Надоврзувањето како тип синтаксичка врска најлесно се препознава по присуството на анафорска заменка што се јавува во втората дел-реченица, зад сврзникот *а*. Ваквите реченици, како што е познато,[2] со замената на *а* и на анафорската заменка (земени заедно) – со релативни сврзувачки зборови, преминуваат во нерестриктивни релативни реченици, на пример: *Чунки ништо не бивало без бога, кој им се јавуел на човеците преку светците.*

---

1 Лилјана Минова – Ѓуркова, *Речениците со сврзникот а во македонскиот литературен јазик*, Годишен зборник на Филолошкиот факултет, Скопје 1981, стр. 105-112.

2 Лилјана Минова – Ѓуркова, *Повторување – анафора – релативизација*, Литературен збор, Скопје 1988, XXX/1, стр. 55-58.

Од т.н. вистински спротивни сврзници, т.е. сврзници што можат да поврзат различни типови спротивни дел-реченици, Рацин се определува за литературниот сврзник *но*, сврзник што ѝ го должиме на нашата писмена традиција. Еве неколку примери: *Тоғај знаеле само за некои боғови шшо владеле во йриродаша...* ***но*** *не знаеле и не сакале да знајаш за шаквиа боғови шшо им се мешале во социалниош живош; Боғомилсшвошо си беше релиғиозно шечение,* ***но*** *мездрешо му беше социално; Само коға шаква мисла мисли, се јавуе боғ на човека,* ***но*** *шшом мислаша човечка е зайлешена со земни и машеријални рабоши – йресшанувела да биде божја; На шија свои собранија они ја развивале својаша наука,* ***но*** *нема месшо овдека да ја изложуеме...; Првише хрисшиански учишели... ғо йреведоа Св. йисмо и друғи книғи,* ***но*** *со нив ғи йреведоа и државнише и йравни закони на Визаншија* и сл.

Како синоним на *но* се јавува турската заемка *ама*, карактеристична за народниот јазичен израз. Овде ќе наведеме еден пример од кој ќе се види дека овој сврзник не му бил непознат на Рацин. Инаку, во примерот, *ама* не воведува дел-реченица, туку именска синтагма. *И зашова во народнаша душа најдова ғолем йрием ониа исшочни леғенди и басни на манихеише, кај шшо беше йрошкано и дуалисшичкошо учение,* ***ама*** *и едно йо блиску до йамеш објаснение за свешскише рабоши.*

Како што е познато, денес, во разговорниот јазик, а оттаму и на она што треба да биде говорна варијанта на стандарднојазичниот израз, на местото на овие два сврзника се јавува *али*, преземено од српскиот односно од хрватскиот јазик. Со оглед на сè, би можеле да го очекуваме овој сврзник и во расправата „Богомилите", но тој овде не се среќава.

Како специјализирани, се јавуваат спротивните сврзници *шуку* и *ами*. Нивни најприроден контекст се речениците од типот: Не важи А, *шуку/ами* важи Б. Рацин во својот текст го употребува само сврзникот *ами*,

на пример: *При сè това, богомилството не никна после една економска културна критика на феудализмот,* ***ами*** *се јави преку критиките на верските догми; Говореле дека причеста не е по заповед божја, не е тело и дух божји,* ***ами,*** *викале,* (дека е) *„просто брашно и вода“ и „сок од винова лоза“; ... и самите богомили немале никаков напишан програм за своето уредување,* ***ами*** *сакале да се живее просто по старохристијански; ... на светов не требе да има ни господари ни роби,* ***ами*** *тој треба да се уреди така да сите бидат рамноправни; ... нема загробен живот,* ***ами*** *целта на човечкиот живот е да се бори со злото* итн. Како што може да се забележи и од вториот од наведените примери, со сврзникот *ами* Рацин воведува и именски синтагми, при што можеме да зборуваме за различни видови елипса, на пример: *Викале, тија што се на ним* (иконите) *не се светци* ***ами*** *прости човеци; Учеле, дека Исус Христос не бил роден от никаква богородица,* ***ами*** *от проста жена; Това* (богомилството) *покажа со своиот дуализам, дека не догмата,* ***ами*** *слободната човечка мисла може да дојде до вистината.*

Треба овде да се нагласи, дека во расправата не се среќава синонимот на *туку* и *ами – него,* преземен од српскиот односно од хрватскиот јазик и толку карактеристичен за денешниот наш разговорен јазик.

Во рамките на групата на спротивните сврзници денес, одделно место зазема *меѓутоа*, пред сè по тоа што се јавува далеку почесто во јазикот на научната литература и на публицистиката, а што е уште поважно: *меѓутоа* најчесто се јавува на почетокот на нов пасус, со кој воведува содржини противставени на некој начин на претходните. Интересно е да се одбележи дека Рацин се определува за народниот синоним на *меѓутоа*, за изразот: *арно ама*. Го наведуваме поширокиот контекст:

*Ќе се зачуди ли некој кога ќе чуе како кај нас у X век живеале и држале пламени проповеди... луѓе... претечи на општествените просветители од XVII в.? Заре*

*во класичната земја на царските манастири и лаври... – заре таја земја, уште у никое време на европејскиот Среден век, да даде претечи на оние бунтовници от XVII век...?*

***Арно ама,*** *ако далечното минало ги скри во темно тиа наши славни лугје... – останала пак, во историата на човечката борба, светлата истина за богомилите.*

Како и другите сврзници на паратаксата, и спротивните сврзници се јавуваат употребени зад пауза, со што, како што беше одбележано, се приближуваат кон партикулите за засилување. Наведуваме неколку примери: ***А*** *што значение имаше това за народите, се знае;* ***Но*** *највише се прие христијанската вера от страна на феодалите...;* ***Но*** *целата работа ке се објасни најарно, ако се каже што значеше тогај верата* (овде *но = впрочем);* ***Но*** *богомилите убаво разбрале што значи таја догма;* ***Но*** *(= мегутоа) богомилите не живееле во времето кога феодализмот бил зрел да падне;* ***Но*** *сè това најсилно се осети во Македонија* итн.

* * *

Преминувам на хипотаксата. Од релативно големиот број сврзници и сврзнички изрази за воведување на *допусна* дел-реченица, кај Рацин го среќаваме *иако*, а дел-речениците што го содржат – се наоѓаат во пре-, пост- и во интерпозиција наспрема главната дел-реченица, на пример: ***Иако*** *верата говореше дека стануе сичко по волјата на оној цар што бил на небето, земниот цар лесно ја уреди работата...; ... това многу си личи на денешниот социализам,* ***иако*** *тој денеска стои на научна... основа; Оддека ке кажеме само некоа дума за... сказните и басните, што нашиот народ уште ги скажуе,* ***иако*** *не знае да се богомилски: И може би со това,* ***иако*** *и самото незнаеше, богомилството пушти нов поток на човечката мисла...; На сите народни верувания,* ***иако***

*тија си беја фантастични, нереални, богомилството им даде еден разумен вид.*

Од временските сврзници, во текстот „Богомилите" главно место му припаѓа на *кога,* кое, како што е познато, може да ги покрие нијансите на значењата на сите т.н. специјализирани временски сврзници, а од оваа група го среќаваме само *штом*, со кое се инсистира на моментното вршење на дејството во главната наспрема она во зависната дел-реченица. Дел-речениците воведени со *кога* се јавуваат почесто во пре-, отколку во постпозиција наспрема главната, но овде треба да се одбележи една особеност на нивната структура во овој текст на Рацин: имено, со оглед на развиеноста на својата реченица, Рацин отстапува од редот на зборовите карактеристичен за народниот јазичен израз, што може накратко да се формулира како: а. тесна врска меѓу *кога* и глаголот во лична форма и б. *кога* на апсолутниот почеток на зависната дел-реченица. Примерите најдобро ќе ја илустрираат природата на овие отстапувања: *...така и така тој им шепнал на своите пророци* ***кога*** *тиа паѓале у занос;* ***Кога*** *таја црква се уреди, си направи догми; Но* ***кога*** *се заселиле во балканските земји... почна да никнуе и расте славјански феодализам...; И богомилите* ***кога*** *станале дуалисти, почнале да мислат така;* ***Кога*** *ги покрстиа славјаните и кога новата вера стана општа наука, старата вера на славјаните беше слаба да се бори со неја; ...* ***кога*** *некој Вулич ели Балугџич... ке земе некоа надуена поза и ке не праша: Ами кому ви цареви и кралеви... – да му речеме: еве ни го дедо Богомил!* и сл.

Сврзникот *штом* може да се јави во реченица во која станува збор за еднократни дејства, на пример: *...се рашири како народно* ***штом*** *ги зафана економско-културните нужди на народот.* Меѓутоа, и *кога* и *штом* можат да се јават во реченици во кои станува збор за хабитуални дејства, со што овие реченици се приближуваат до т.н. казуални, на пример: *Само* ***кога*** *таква мисла мисли, се јавуе бог на човека, но* ***штом*** *мислата човечка*

*е заплетена со земни и материјални работи – престануела да биде божја; ... **штом** човек не живее како што учи црквата, сичко стануе фалшиво.* Со други зборови кажано, овде станува збор за еден вид генерички реченици, а во дел-речениците со *кога* и особено со *штом* се воведува исполнет услов или причина за дејството во главните дел-реченици.

Преминувајќи на причинските сврзници, патем ќе кажам дека во овој текст на Рацин има забележително голем број причински реченици, а не сретнав ниедна последична. Во причинските зависносложени реченици најчесто се среќава *чунки*, сврзник карактеристичен за народниот јазик, а инаку турска заемка, и *оти*, заемката од грчкиот јазик (овој сврзник се јавува и во рамките на декларативните реченици). *Чунки* се јавува најчесто во причински зависносложени реченици со зависната дел-реченица во постпозиција: *И така, народот стана незадоволен, **чунки** многу поарно и послободно си живееше со своите старославјански задруги; Владеањето на таја земја стана наследно, **чунки** синот на феодалот го наследуеше таткото; Тија токмо беја феодални, **чунки** учеја за правата на бољари... и роби...; На народот му беше туѓја, **чунки** народната душа ја занимаваја поживи работи от догмите; ... нема место овдека да ја изложуеме, **чунки** е многу матна; Народот го учеле да не оди по црквите, да не се крсти и моли на никакви светци, **чунки** господ на секого му дал разум што да прави...; Видовме дека таму највечку се одржа славјанската задруга, **чунки** и Византија беше на нејзина страна; Своите верни ги учеле да го мразат крстот... **чунки** на крст Евреите го распнале Исус...; Отаде може да се види сето учење... **чунки** многу други книги... се изгорени...; На таја основа сега веке црквата учеше како и феодалите и власта... им се дадени от бога – **чунки** така и така тој им шепнал на своите пророци...* итн. Со оглед на (често) лабавата врска меѓу причината и последицата, т.е. со оглед на тоа што причината често се

(до)дава одделно од последицата, која секако може да се посматра и изолирано, не се необични примерите со *чунки* употребено зад пауза, на пример: *Човек требало да ја слуша црквата што му заповеда и по неја да се влада.* ***Чунки*** *ништо не бивало без бога;* ***Чунки*** *това ги мина рамките на една верска секта;* ***Чунки*** *у нивно време религијата беше и наука и философија и најголемо знаење;* ***Чунки*** *богомилите биле први наши вистински народни учители и книжовници* и сл.

Слична ситуација се јавува и во врска со причинското *оти*; тоа се јавува пред сè со зависна дел-реченица во постпозиција: *Но највише се прие христијанската вера от страна на феодалите,* ***оти*** *токмо одговараше на феодалниот строј; Евреите го распнале на крст* ***оти*** *ги критикуел...; против такво учење се дигнало сè што живеело тогај от народна мака* ***оти*** *богомилската вера го поткопуела темелот на нимната влас; Сичко това е ѓаволско, ...* ***оти*** *вистината божија е проста...; Не требе да правиме и ние от богомилството нова вера,* ***оти*** *помина времето на верите...*

*Оти*, исто како и *чунки*, се јавува зад пауза: *Да се гордеат нашите Македонци со тиа свои славни луѓје!* ***Оти****... богомилството никна во самиот народ...;* ***Оти*** *токмо сега му е местото да си кажеме некоа дума и за значението на оваквиа мисли и за нас, Македонциве;* ***Оти*** *силата на патиштата што ни ги покажа богомилството е огромна...;* ***Оти*** *нема борба, нема победа во таја борба, ако нема и вера...* И *чунки* и *оти*, при употребата зад пауза, всушност, и не мораат секогаш да воведуваат причина за дејства што се наведуваат пред нив, туку се употребуваат како средства за остварување кохезија на текстот.

Интересна е комбинацијата што ја направил Рацин меѓу *оти* и заменскиот причински прилог со анафорски карактер – *затоа* – во *затова оти.* Оваа комбинација, сепак, не е синоним со денешниот сврзнички израз *затоа што*, кој во целост ѝ припаѓа на зависната дел-

реченица; Рацин, имено *зашова* го приклучува кон главната, а *оти* – кон зависната дел-реченица, на пример: *Зошто феодалите го направиа христианството државна вера? Со прво* ***затова, оти*** *тогај со вера можеше да се мисли; Зашто славјанските феодали се покрстиа, демек ја оставиа верата на народот?* ***Затова, оти*** *таја вера беше от онова време, кога славјаните живеале во задружен демократски колективен живот...*

Покрај горенаведените, во текстот на Рацин ја среќаваме наполно проѕирната калка од српскиот јазик *бидејќи да*, на пример: ... ***бидејки да*** *христианството беше народна вера, лесно можеше народот да се завее...;* ***Бидејки да*** *според монотеистите бог е апсолутно добер и всесилен, било близу до памет дека во светов не е сичко уредено на добро;* ***Бидејки да*** *овие луѓје си биле мирни... Византија ги трпела;* ***Бидејки*** *пак това* ***да*** *чини темелот на феодализмот, не можело да биде инаку...*

Во текстот „Богомилите" не се среќава *пошто*, кое е преземено од српскиот јазик и се среќава често во разговорниот јазик денес кај нас.

Во условните реченици Рацин го употребува само сврзникот *ако* и тоа за изразување реален услов, на пример: ***Ако*** *е господ добар,* ***ако*** *той значи истина и добрина – не може той да ги создал сите лоши работи на светов; ... нема борба, нема победа во таја борба,* ***ако*** *нема и вера...; Но целата работа ке се објасни најарно,* ***ако*** *се каже што значеше тогај верата; Најлесно ке се разбере богомилството* ***ако*** *се разгледа неговата религиозна јатка.*

Меѓутоа, во врска со овој сврзник како далеку поинтересни се наметнуваат примерите во кои не можеме да зборуваме за однос услов – последица, туку за појава на синтаксичка хомонимија, т.е. за реченици што го содржат сврзникот *ако*, но меѓу дел-речениците во нив имаме однос или на сопоставување или на противставување, односи што можат да се изразат со сврзникот *а*. Ваквата појава е забележана во повеќе јазици и се тол-

кува како пројава на интелектуализација на јазичниот израз. Еве ги примерите од текстот на Рацин: *Арно ама, **ако** далечното минало ги скри во темно тиа наши славни луѓе, **ако** огинот и ножот... рѓна да го сотре спомент за ним – останала пак, во историата на човечката борба, светлата истина за богомилите; **Ако** идеолозите на државната вера учеле како светов е создаден од еден бог, богомилите им застанале сроти со учењето за двете вечни сили – доброто и злото; **Ако** сите цркви и сите вери учеа дека има небесен живот ..., богомилите, у верска форма рекова една крајно спротиверска истина; **Ако** таква гениална мисла нашите богомили ја најдоа во мистична форма, еве дека денеска науката ја открива како научна; **Ако** за покрстуењето на Славјаните се измисли нова азбука и почна една славјанска книжевност, таја си беше строго црковна и се занимаваше само со суви црковни догми и восхваление на светците и царевите; Но **ако** и таја класа брѓу се покажа ѓјаволска, **ако** и буржоазијата стана потисничка класа, наследникот на буржоазијата, пролетариатот – го дига и носи напред смело знамето на слободата и заветот на богомилите!*

Покрај наведените, во текстот на Рацин среќаваме и такви реченици со *ако* што се окарактеризирани во литературата за други јазици[1] како мотивациони. Во овие реченици говорителот тргнува од тоа дека е реално тоа за што соопштува во дел-реченицата со *ако*, која, по правило претставува еден вид цитат на туѓо тврдење, а главната дел-реченица го содржи неговиот коментар, на пример: ***Ако** е господ толку силен, добер, зашто тогај има на веков неправдини?; **Ако** е господ толку силен, викале дуалистите, зошто тогај дозволуе лоштии?*

Всушност, првата од цитираните условни реченици со *ако* (***Ако** е господ добар, **ако** тој значи истина и добрина – не може тој да ги создал сите лоши работи*

1 Milka Ivić, *Lingvistički ogledi*, Beograd 1983, стр. 151-152.

*на светов)* можеме да ја третираме како своевиден премин од условните кон мотивационите реченици со *ако*.

Целта Рацин ја изразува со *за да*, а само на едно место употребува *да би*, комбинација што се среќава и денес и се смета за туѓо влијание. Еве како ги оформува целните реченици Рацин: ***И за да** ја зајакне таква своја држава, Борис решил да ја уреди како примерот на тогашната држава – Византија; Стана нужда от една јака феодална држава, а таја, **за да** биде приемена пред разумот човечки, требеше да се објасни со една нова наука, нова вера...; Зошто живеел човек на земјата? **За да** биде искушан од бога **да би** по смртта своа могол да влезе во рајот...*

Освен ова, со *за да* Рацин воведува и декларативни дел-реченици, појава карактеристична за народниот јазичен израз и регистрирана како балканизам уште од Јенс Кристијан Сандфелд.[1] Кај Рацин ги среќаваме овие примери: *Това ете стана основна причина, **за да** се оттаму дигне опозиција против новата уредба; **За да** се појави, богомилството имаше големи економско-политички причини...*

Изгледа дека најмногу проблеми пред Рацин се поставувале во поглед на оформувањето на декларативните реченици. Кај овој тип реченици ги среќаваме сврзниците: *дека, оти, како* и *да*. Во стандардниот јазик, како што е познато, *дека* и *оти* се синоними, *како* има ограничена сфера на употреба, а сите тие заедно со *што* стојат наспрема *да*, бидејќи изразуваат остварени дејства или дејства претставени како факт, додека *да* може да воведе само неостварено дејство. Отстапувањата кај Рацин, кои се јавуваат и во наддијалектниот јазичен израз денес кај нас, се однесуваат на навлегувањето на *да* и на *како* во сферата на употребата на *дека* или *оти*, како и на збороредот, особено во врска со *да*-конструкцијата. Покрај тоа, поради отсуството на *што* во декларативните реченици на Рацин, на места каде што би го очекувале,

1 Kr. Sandfeld, *Linguistique balkanique*, Paris 1930, стр. 179.

го срекаваме *дека*, на пример: *Било после природно* ***дека*** *против такво учење се дигнало сè што живеело тогај от народна мака.*

Ако ги исклучиме примерите од типот на горенаведениот, во поглед на употребата на *дека* Рацин не пројавува некои отстапувања наспрема стандарднојазичната норма денеска, а ова особено се однесува на согласувањето на глаголските времиња во двете дел-реченици. Примерите ги групирав според времето на глаголот во главната дел-реченица:

– сегашно време: *Најнапред што ни пагја во очи от овова е,* ***дека*** *богомилите први се дигајат против верските догми; Знаеме* ***дека*** *нимното* (на манихеите) *верско учење беше дуалистичко...*

– минато определено несвршено: *... сите цркви и сите вери учеа* ***дека*** *има небесен живот; ... верата говореше* ***дека*** *стануе сичко по вољата на оној цар што бил на небето...; ...поповите учеја* ***дека*** *и царот и бољарот се от бога; ... учеше* ***дека*** *сам господ го создал светов...; Таквиа свет учеа* ***дека*** *сè това направил гяволот...*

– минато определено свршено: *Това* (богомилството) *покажа со своиот дуализам,* ***дека*** *не догмата, ами слободната човечка мисла може да дојде до вистината; Видовме* ***дека*** *таму највечку се одржа славјанската задруга...*

– минато неопределено несвршено: *Тија* (богомилите) *викале* ***дека*** *само нимната вера е истинска и христијанска; Тиа* (богомилите) *сметале* ***дека*** *това* (државното христијанство) *многу го заглупуе и криво го учи народот; Учеле* ***дека*** *феодалите и господарите не се от бога; Говореле* ***дека*** *причеста не е по заповед божја; Богомилите учеле* ***дека*** *господ не го создал небето, земјата...; Учеле,* ***дека*** *Исус Христос не бил роден от никаква богородица...*

– минато неопределено свршено: *И така богомилите дошле до заклучение* ***дека*** *сета вера на државното христианство е лажна...*

Сврзникот *оти* е за Рацин пообичен како причински. Во текстот на расправата како декларативен го употребил само еднаш: ... *не е вистина* ***оти*** *тој ги дал и попoвите и феудалите...*

Стандарднојазичната норма определува дека декларативното *како* треба да воведува експликација на сетилни дејства *(Гледаше како...)* или чувства, а може да се јави и во некои ситуации во кои станува збор за премин од прашалното кон декларативното *како*. Кај Рацин *како* се среќава во примери во кои би го очекувале *дека*, на пример: ... *се кажуе* ***како*** *ѓаволот му ја дава на Адама земјата под кирија; Далеку сме от това да кажеме* ***како*** *ние денеска треба да ги воскреснеме богомилските верувания; Ке се зачуди ли некој кога ке чуе* ***како*** *кај нас у X век живеале... луѓје кои со своите идеи биле како претечи на општествените просветители от XVII в?; На тaja основа сега веке црквата учеше* ***како*** *и феудалите и власта и земјите што ги владеат им се дадени от бога...; После, бидејки да христијанството беше народна вера, лесно можеше народот да се завее,* ***како*** *таја вера говори истина; ... почнаја да... учат после* ***како*** *сè това стануе со некоа виша сила...; ... не можело да се разбере* ***како*** *и феудалите, и бољарите и секоа власт и држава се от натемаго; ... богомилите учеле* ***како*** *е и секое владение над неја ѓаволско.*

Партикулата-сврзник *да* се одликува со голема фреквенција во нашиот јазик, па и во јазикот на расправата „Богомилите". Така, неа ја среќаваме во сложениот глаголски прирок со модални и со фазни глаголи, а во рамките на декларативните реченици воведува неостварени дејства, но често служи само за именување на дејствата (без оглед на тоа дали се остварени или не се), потоа за прекажување заповед и сл. Еве неколку примери: ... *а само теле можело да мисли* ***да*** *е човек светец; Оти токмо сега му е местото* ***да*** *си кажеме некоа дума и за значението на оваквиа мисли и за нас, Македонциве; ...целта на човечкиот живот е* ***да*** *се бори со злото; Кај*

*богомилството е времена неговата религиозна форма, неговата слабост* ***да*** *мисли башка от фантастичното напрегнуење на мислата; Народот го учеле* ***да*** *не оди по црквите,* ***да*** *не се крсти и моли; Еден краток историски преглед ке ни помогне* ***да*** *видиме това; Човек бил слободен* ***да*** *го отврли злото...; ... верата беше најсилното средство* ***да*** *се заглупи народот; ... и на секој роб му викале* ***да*** *не работи на господарот свој.*

Како што беше одбележано, Рацин во некои случаи го употребува *да* место *дека*, а се случува тоа да го направи и во една реченица: *Било после логично* ***да*** *се дојде до мислата, до која дошле и богомилите,* ***да*** *на светов не треба да има ни господари, ни роби. Да* место *дека* се јавува во следните примери: ... *нема борба, нема победа во таја борба, ако нема и вера, фанатизам во таја вера,* ***да*** *ке дојде победа,* ***да*** *ке триумфира доброто над злото!; Не веруеле* ***да*** *воскреснал* (Исус), *не признавале* ***да*** *има загробен живот...; ... за манастирите, калугерите и поповите, викале* ***да*** *се ѓаволски; Сметајки така* ***да*** *е земјата дадена от ѓавола, богомилите учеле како е и секое владение над неја ѓаволско; ... и на неја е назначено* ***да*** *е донесена от Балканот и* ***да*** *е главната книга на богомилското учение; От сичко овова мислиме* ***да*** *е јасно у што било това матно но толку опасно учение на богомилите; ... сето зло што идело на народот викале* ***да*** *иде от тија.*

Одделно внимание привлекува примерот; ... *тој требе да се уреди така, да сите бидат равноправни.* Макар што на прв поглед се добива асоцијација на т.н. начински реченици, експлицитното изразување на начинот ја вклучува оваа реченица во декларативните (ја предлагам следнава интерпретација: ... тој треба да се уреди *на тој начин што* сите *да* бидат рамноправни).

Рацин прави и комбинација од *како* и *да*, како во примерот: ... *сè што учеше таја – требеше да се смета како да е божија дума.* Макар што е спојот *како да* карактеристичен за т.н. начински реченици, за овој

пример би можело да се каже дека се наоѓа меѓу чистите начински и декларативните реченици.

Поради карактерот на текстот што го разгледуваме, релативните реченици во него се среќаваат во голем број и во развиена форма. Во поглед на изборот на релативните сврзувачки зборови треба да се одбележи апсолутното превладување на примерите со релативниот сврзувачки збор *шшо*, карактеристичен за народната релативна реченица.

Во рамките на индивидуализирачките релативни реченици, во случаите кога е релативизирана именска синтагма сведена на корелат – показна заменка, Рацин најчесто се определува за показната заменка со *ш*-коренот, а далеку поретко – за тие со *он-* и со *ов*-корен, на пример: *А* ***шија шшо*** *учеја шакво учение, се викаја моношеисши; Викале,* ***шија шшо*** *се на ним* (на иконите) *не се свешци...; ... со шоа служеа на* ***онија шшо*** *на човециише им го ошимаја земниош* (живот); *Бог нема нишшо со* ***овова шшо*** *е на земјава...*

Од друга страна, пак, во рамките на релативизирана именска синтагма со центар – именка и со корелати – апсолутно превладува показната заменка со *он*-коренот, на пример: *... верашта говореше дека сшануе сичко йо вољаша на* ***оној*** *цар* ***шшо*** *бил на небешо...; ... богомилише сшанале висшински ирешечи на* ***ониа*** *евройејски мислишели,* ***шшо*** *йосле... се ослободиа ош верскаша догмашика...; И ошкаде ни се* ***ониа*** *наши чудесни сшари сказни,* ***шшо*** *скажуаш за борбаша на доброшо и злошо, и за* ***онаја*** *враснаша вера,* ***оној*** *силен надеж,* ***шшо*** *нè креиеше и креии – до йобедаша крајна?; ... заре шаја земја, ушше у никое време на евройејскиош Среден век, да даде ирешечи на* ***ониа*** *буншовници ош XVII век,* ***шшо*** *збоуале за некое „ириродно йраво" на човека?; Таја кришика йочнала со дуалисшичкошо учење на* ***онија*** *секши* ***шшо*** *ги рекофме йонайред...*

Како помошен корелат, и тоа без употреба на показна заменка, Рацин најчесто го употребува *сè*, како

и неговата дијалектна варијанта *сичко*, на пример: ... ***сè што*** *учеше таја – требаше да се смета како да е божија дума; ... не може тој да ги создал сите лоши работи на светов... и* ***сè што*** *е лошо; Сичко стануе фалшиво и лажно – и феодалите и црквата и* ***сè што*** *они учат; ... се дигнало* ***сè што*** *живеело тогај от народна мака; ... от* ***сè што*** *рековме до сега јасно направивме нејзини основни заклучениа; ...* ***сичко што*** *правеше он... испаѓа како да е наредено; ...* ***сичко*** *таму* ***што*** *стануе, стануе по божиата воља; Стариот завет, пророците и* ***сичко што*** *они учеле... не ги признавале; Богомилите учеле дека господ не го создал небето, земјата и* ***сичко што*** *се навоѓја на неја.*

Во именски синтагми со центар – именка, како помошен корелат се јавува *сиот, сета, сето: ... не е вистина оти тој ги дал и поповите и феодалите и* ***сета*** *лоштиа* ***што*** *идела от ним; Таму се напаѓјале феодалите и црквата, и* ***сето*** *зло* ***што*** *идело на народот викале да иде од тија.*

Во именските синтагми со центар – именка и со членската морфема -*от* како знак за индивидуализација, во случаите кога е оваа морфема употребена со корелативна функција, добиваме рестриктивни релативни реченици, на пример: *И феодалите и власта и* ***земјите што*** *ги владеат им се дадени од бога...;* ***За редот што*** *владеел во црквата, за нејзиното уредуење... викале да се ѓјаволски...; на крст Евреите го распнале Исус,* ***човекот што*** *учел (за) најголемите вистини; Отаде може да се види сето учење* ***за социјалната реформа што*** *сакале да ја направат богомилите...; Тија биле* ***првите славјански племиња што*** *дошле на Балканот...; Според* ***најстариот византиски летописец што*** *ја бележел славјанската историја... пет славјански племиња... ги завзеле богатите области околу тој град; ... силата* ***на патиштата што*** *ни ги иокажа богомилството е огромна...*

Во случаите, пак, кога е членот употребен во некоја од своите примарни функции (анафорска, како знак

за општа определеност или единственост и сл.), добиваме нерестриктивна реченица, како во следните примери: ***Граѓанското општество, што*** *го смени феодалното, одвај беше појавено...; Само разумот, како искричка боја, бил вистина а не* ***догмите што*** *учеле лаги; Овдека ке кажеме само некоа дума* ***за нимните книги и сказните и басните, што*** *нашиот народ уште ги скажуе; ... сега е времето* ***на науката и на пролетариатот што*** *ке ги постигне смелите замисли на нашите богомили.*

Како што беше одбележано, релативната реченица на Рацин се одликува со структурна правилност, а меѓу исклучоците, односно отстапувањата можеме да го наведеме примерот во кој отсуствува релативизираната именска синтагма: *Најнапред* ***што*** *ни пагја во очи от овова е дека богомилите први се дигајат против верските догми.*

Во квалификативните релативни реченици како корелат се јавува показната заменска придавка со *т*-коренот, која кај Рацин се јавува во следната форма: *... незнаеле и не сакале да знајат* ***за такви богови што*** *им се мешале во социалниот живот.* Меѓу квалификативните релативни со релативизирани именски синтагми во кои не е експлицитно изразен корелатот *таков*, се среќаваат рестриктивни (*... и учеле, дека душата е* ***искра*** *от истината* ***што*** *се слива со пламењот – вечниот бог;* ***... многу други книги што*** *ги пишале сами – се изгорени*) и нерестриктивни (*...феодалите* (почнаа) *да им дававајат* ***земји, што*** *се зимаја от сиромашните селани; Тија токмо беја феодални, чунки учеја за правата* ***на бољари што*** *владејат земјата и* ***роби, што*** *ја работат тaja земја*).

Релативизираната именска синтагма кај овој тип релативни реченици може да се јави и со *еден*, кое, како што е познато, може да биде употребено како број и како неопределена заменка. Во текстот на Рацин среќаваме *еден* употребено како број, со што се добиваат нерестриктивни квалификативни релативни реченици, на

пример: *Но сйройи ним* (монотеистите) *имаше* ***едно друго учение, шйо*** *учеше дека сам госйод го создал свеиов...; ... свейов го создал* ***еден бог ойец, шйо*** *е цар на земјайа и небойо; Бларийе биле* ***едно азијайско йлеме, шйо*** *навлегло йреку Дунав...*

На крајот, во текстот на Рацин се среќаваат и примери со релативизирани именски синтагми што ја содржат неопределената заменка *некој*, со која се сугерира т.н. објективна неопределеност: *Тогај знаеле само* ***за некои богови шйо*** *владееле во йриродайа; Сейо знаење беше во некои йемни и чудообразни верувания* ***за некои наййриродни сили, шйо*** *го создале и го владеай свейов.*

Со оваа употреба на релативниот сврзувачки збор *шйо* Рацин се вклопува во правилото на денешната стандарднојазична норма, според кое *шйо* треба да се употребува во случаите кога врши функција на подмет или на директен објект во рамките на релативната зависна дел-реченица.

Примерите со релативниот сврзувачки збор *кој* (кај Рацин се јавува само во оваа форма, т.е. без втората компонента *шйо*) се далеку помалку, а меѓу нив се истакнуваат примерите во кои релативниот сврзувачки збор врши таква функција (во зависната дел-реченица) што бара употреба на предлози; освен тоа, во текстот има релативно голем број примери за нерестриктивни релативни реченици со *кој*, што е исто така во согласност со стандарднојазичната норма.

Индивидуализирачките релативни реченици со *кој* во овој текст на Рацин ги среќаваме во две разновидности:

– со релативизирана именска синтагма со центар – именка и со корелативно употребена показна заменка со *он*-коренот, значи – рестриктивни реченици: *... богомилсйвойо е едно чисйо македонско јавление, никнайо* ***во онија особени условија, во кои*** *живеале македонскийе славјански йлемиња; Тогај не биле создадени* ***онија***

***условија у кои*** *човек можел да живее без цареви и господари.*

– со релативизирана именска синтагма со членската морфема *-от*, употребена во некоја од своите примарни функции, поради што речениците што ги наведуваме се нерестриктивни: *Феодалите силно ја уредиа* ***христианската црква која*** *учеше дека само таја е исполнител на вољата на бога на земјата...; Останале клеветите и лагите* ***на црковните отци, кои*** *со това го бранеле мракот и власта на своите господари;* ***Првата богомилска група, от која*** *се развија сите по неја, беше от племето на Драговитите...; Това беше учението* ***на Манихеите, кои*** *беа дошле от Мала Азија во југозападна Македонија.*

Квалификативните релативни реченици со сврзувачкиот збор *кој* во расправата „Богомилите“ се јавуваат исто така во две разновидности:

– со релативизирани именски синтагми во кои се јавува корелатот *таков: Кога таја црква се уреди, си направи догми, демек* ***таквија веруања, кои*** *не можеа да се критикуат и* ***у кои*** *требеше само да се верує;... кај нас у X век живеале и држале пламени проповеди* ***таквиа лугје, кои*** *со своите идеали биле... претечи...; И сега кај нас има* ***една таква народна сказна, во која*** *се кажуе како гјаволот му ја дава на Адама земјата под кирија.*

– со релативизирани именски синтагми со определба *еден: ... богомилството е...* ***една важна историческа пројава*** *на нашиот народ,* ***коа*** *остава големи следи во неговиот живот; ... богомилството е* ***едно големо културно наследие*** *на нашиот народ,* ***кое*** *треба да се разбере, да се цени и чува.*

За одбележување е отсуството на примери за релативно надоврзување било со *што*, било со *кое(што)* во овој текст.

Само во еден пример Рацин врши релативизација по припадност и при тоа употребува таква форма на релативниот сврзувачки збор за припадност што не е

прифатена од стандарднојазичната норма: ... *во класичнаша земја на царскише манасшири и лаври, земјаша* ***на чиишош јазик*** *Славјаниѿе за ӣрв ӣаѿ чуле за христијанство...*

За народниот јазичен израз, односно за народната релативна реченица, а особено за пословиците – карактеристични се примерите со поставување на релативната дел-реченица во препозиција. Кај Рацин го сретнав овој пример: *Така било шова, шака имало да се веруе, и* ***кој*** *мислел инаку – шој го дуӣел ѓаволош.*

Релативниот сврзувачки збор *каде шшо* кај Рацин го среќаваме како: *каде, каде шшо, кај* и *кај шшо.*

Во рамките на индивидуализирачките релативни реченици со *каде шшо* среќаваме вакви видови:

– показна заменка со *он*-корен употребена како корелат: *И шокмо сега идеме* ***до онова, ошкај*** *ке се види, зошшо богомилсшвошо е едно чисшо македонско јавление; И зашова во народнаша душа најдова голем ӣрием* ***онии исшочни легенди и басни*** *на манихеише,* ***кај шшо*** *беше ӣрошкано и дуалисшичкошо учение...; ... не дозволиа да се развие и* ***онаја класа, каде*** *богомилсшвошо сшана силна идеологија.*

– со помошниот корелат *сè: ... не може шој да ги создал сише лоши рабоши и* ***сè... ош кај шшо*** *иде лошошиаша.*

– со членската морфема *-ош: ... да би ӣо смршша своа могол да влезе* ***во рајош, каде*** *бил висшинскиош човечки живош; Но* ***Славјаниише, каде шшо*** *се ӣојави богомилсшвошо, уште немаја свое царсшво.*

Квалификативни релативни реченици со *каде шшо* во овој текст се: *Има многу славјански, грчки и римски* ***ӣовели и закони, каде*** *богомилсшвошо е осудено...; ... славјаниише живеале во задружен демокрашски колекшивен* ***живош, каде шшо*** *немало цареви и госӣодари.*

Релативното *кога* кај Рацин се јавува без компонентата *шшо* и тоа во примери со релативизирана имен-

ска синтагма со показна заменка *(... таја вера беше **от онова време, кога** славјаните живеале во задружен демократски колективен живот)* и со членувана релативизирана именска синтагма *(Но богомилите не живееле **во времето кога** феудализмот бил зрел да падне).*

Релативниот сврзувачки збор (заменски прилог) *како што* се јавува пред сè во споредбените релативни реченици, а во текстот на Рацин се јавува со корелатот *така: Далеку сме от това да кажеме како ние денеска требе да ги воскреснеме богомилските верувания **така како што** ги учеја они.* Рацин го употребил *како што* и место релативната заменска придавка *каков што* во примерот: *... не може тој да ги создал сите лоши работи на светов, **како што** се феудалите...* Во најголем број случаи Рацин *како што* го употребува во релативни реченици без релативизирана именска синтагма или нејзин еквивалент, на пример: ... *штом човек не живее **како што** учи црквата, сичко стануе фалшиво и лажно...; ... не е верно да бог ја создал земјава за седум дена и ја наредил **како што** ја гледаме; Ние со него* (богомилството) *требе да бидеме горди пред другите народи, **како** и они **што** се гордеат со тавиа имовиња!*

На крајот, Рацин го употребува *како што* во воведувачки или во вметнати дел-реченици, на пример: *Но, **како што** рековме напред, тогај христијанството беше најголемата наука...*

* * *

Во споредба со стандардноіазичната норма и со состојбата на разговорниот јазик кај нас денес, јазикот на расправата „Богомилите", во поглед на системот на сврзувачките средства, ја одразува високата свест на Рацин за потребата од почитување на народната основа на литературниот јазик.

Фактот дека ги познавал српскиот и бугарскиот јазик, дека се служел со нив, на Рацин не му пречел

решенија за одделни прашања да бара во народниот јазичен израз.

Рацин е пример за тоа дека познавањето на други јазици, но со изграден критериум за нивните карактеристики, разлики и сличности, може само да помогне за подигање на нивото и за усовршување на сопствениот јазик.

# II

## ПОВТОРЕНИТЕ ДИСЈУНКТИВНИ СВРЗНИЦИ ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

### I

Во македонскиот јазик[1] како дисјунктивни (разделни) се сметаат сврзниците: *или, или–или, а–а, ај–ај, било–било, ѓе–ѓе, ем–ем, и–и, ја–ја, ни–ни (ниши–ниши, нишу–нишу), шу–шу.* Овие сврзници се јавуваат во независносложени реченици чиј карактер на меѓусебно врзување е разделен. Со таквите реченици се предлагаат „два напоредни смисла кои на некој начин се јавуваат еден место друг или еден со друг".[2] Предмет на обработка овде ќе бидат сите горенаведени сврзници освен сврзникот *или* во случаите кога е употребен еднократно. Ова се прави затоа што *или* употребено еднократно покажува низа свои специфичности што го изделуваат од останатите дисјунктивни сврзници, така што овој сврзник заслужува посебно внимание и ќе биде предмет на посебен труд. Сметаме за потребно во уводниов дел да се задржиме на три проблеми и тоа: а) проблемот на карактеризацијата на сврзниците на паратаксата наспрема сврзниците на хипотаксата; б) проблемот на класификацијата на сврзниците на паратаксата со посебен осврт на групата дисјунктивни сврзници и в) во тесна врска со горното – проблемот на дефинирањето на поимот дисјункција.

1 Бл. Конески, *Граматика на македонскиот литературен јазик,* Скопје 1954, стр. 245.

2 Бл. Конески, *op. cit.* стр. 245.

а) K. Polański во посебна глава во својата Синтакса на сложената реченица во горнолужичкиот јазик[1] критички ги разгледува различните поделби и критериумите при поделбите на паратакса и хипотакса. Како свое мислење тој изнесува дека „паратаксата се карактеризира со симетрија на структурите" и дека паратаксички сврзаните членови „се сврзани со сврзник кој не припаѓа на ниеден од нив, туку стои меѓу нив". Првиот дел од овој цитат може, меѓу другото, да се потврди и со материјалот за повторените дисјунктивни сврзници. Евидентна е тенденцијата кон создавање симетрија (од различни видови) меѓу дисјунктивно сврзаните зборови, изрази или реченици. Како аргумент за тврдењето дека сврзниците на паратаксата стојат меѓу дел-речениците што ги сврзуваат не припаѓајќи ѝ на ниедна од нив, K. Polański го наведува познатиот факт дека „во паратаксичката врска секогаш имаме сврзник кој во некои случаи може да биде од нулти степен". На таков начин сврзникот на паратаксата го гледаме како вистински сврзувач кој само укажува на карактерот на сврзувањето меѓу двата члена на еден паратаксички состав, за разлика од сврзникот на хипотаксата, кој станува составен дел на зависната дел-реченица. Во врска со горното определување на карактерот на сврзниците на паратаксата од една и на сврзниците на хипотаксата од друга страна се јавува и прашањето за местото на сврзниците при евентуалното разместување на дел-речениците. Од горното јасно произлегува дека еден сврзник на хипотаксата при преместувањето (препозиција, интерпозиција или постпозиција) на зависната дел-реченица ќе оди заедно со неа. Но, ако се сфати еден сврзник на паратаксата како сврзувачко средство што стои меѓу двете дел-реченици, тогаш би претпоставиле дека при нивното разместување тој би си го задржал своето (обично централно) место. Од друга страна пак, прашање е дали ваквото разместување е возможно во

---

1 K. Polański, *Składnia zdania złożonego w języku górnołużyckim*, Wrocław-Warszawa-Kraków, 1967, стр. 24 и натаму.

сите случаи на паратаксата. Ограничувања определува и самиот K. Polański. Изгледа дека такви ограничувања се најголеми при адверсативните паратаксички состави.

б) Проблемот на класификацијата на сврзниците на паратаксата нè доведува до прашањето за тоа кои од сврзниците на паратаксата треба да бидат вклучени во групата на таканаречените дисјунктивни.

Површен преглед[1] на различните класификации на сврзниците на паратаксата кај одделни автори за не-

---

1 Во грчкиот јазик (според A. Musić, N. Majnarić): *Gramatika grčkoga jezika*, Zagreb, 1961, str. 243), сврзниците на паратаксата се поделени на пет групи и тоа: спојни (copulativae), разделни (disiunctivae), спротивни (adversativae), заклучни и причински. Во групата на копулативните сврзници се вклучени следните: καί *(и)* кое може да се јави и удвоено: καί–καί; потоа постпозитивното τέ (=лат. que), кое исто така може да се јави удвоено како τέ–τέ; οὐδέ (μηδέ) со значење: *и не, ни(ūи)*; οὔτε–οὔτε (μήτε–μήτε) = *ни(ūи) – ни(ūи)*. Како дисјунктивни се третираат сврзниците: ἤ и ἤ–ἤ *(или, или-или)* и εἴτε–εἴτε со значење *било-било*. Во латинскиот јазик (според J. Golik, *Latinska gramatika za srednje škole*, Загреб, 1912, стр. 168) ја среќаваме поделбата на: coniiunctiones copulativae, disiunctivae, adversativae, causales и conclusivae. Во копулативните се вклучени т.н. прости: et, -que, ac, atque итн. и двојни: et-et, neque-neque, nec-nec (*ни-ни*) итн. Во групата на дисјунктивните исто така се разликуваат прости: aut, vel, -ve, sive *(или)* и двојни: aut-aut, vel-vel, sive-sive (*или-или, било-било*); потоа: neque aut-aut *(и ни-ни)*; ne aut-aut (*на ни-ни)*. T. Lehr-Spławiński и Cz. Bartula (во *Zarys gramatyki języka staro-cerkiewno-słowiańskiego na tle porównawczym*, Wrocław – Kraków, 1959, стр. 122) ги делат независносложените реченици во старословенскиот јазик на четири групи и тоа: составни, разделни, спротивни и последични. Во групата на *сосūавниūе* ги вклучуваат сврзниците: i, a, ti (i), ni-ni; а во групата на *разделниūе* – партикулите-сврзници: li и ili. Во Синтаксата на АНСССР *(Грамматика руского языка*, II, *Синтаксис*, II, Москва, 1954, стр. 178-268) направена е поделба на: сложносочиненные предложения с соединительными союзами, с противительными союзами, с разделительными союзами и сложносочиненные предложения в которых выражаются присоединительные отношения. Во групата на составните сврзници се вклучени: *и, да, ни-ни, ūоже, ūакже*; во групата па разделните: *ūо, ūо-ūо, не ūо, не ūо-не ūо, ūо ли, ūо ли – ūо ли; или, либо, ли-ли, ли-или*. Во Синтаксата издадена под редакција на Е. М. Галкина-Федорук (*Современный русский язык, Синūаксис*, Москва, 1957, стр. 350-357) сврзниците во независносложените реченици во рускиот јазик се делат во три групи: соединительные [*и, да, ни* (повторяющийся), *ūакже, ūоже*]; противительные и разделительные (*или, либо, ли-*

колку јазици покажува извесни разлики во начините на решавањето на ова прашање. Тоа може да се види како во различниот број на одделните видови независносложени реченици (кој варира меѓу три, четири и пет), така и во вклучувањето на некои сврзници во оваа или онаа група. Се забележува извесно проникнување (или

---

ли, то-то и др.). Во полскиот јазик (според Z. Klemensiewicz: *Zarys składni polskiej*, Warszawa, 1961, стр. 76-81) се разликуваат следните видови независносложени реченици: łączne, przeciwstawne, rozłączne, wynikowe и włączne. Како сврзници во сврзничките варијанти на копулативните независносложени реченици Z. Klemensiewicz ги наведува: i, a, nie-ani, ni-ni, ni-ani, to-to, nie tylko-lecz także итн. Во рамките на разделните ги вклучува: albo, lub, czy, albo-albo, jużto-jużto (też), bądź to - bądź to, to-to. Во *Skladba spisovne češtiny* од J. Bauer и M. Grepl (Praha, 1968, стр. 147-166) ја среќаваме оваа поделба на независносложените реченици: копулативни, адверсативни, градациски, дисјунктивни, конклузивни, каузални и експликативни. Во групата на сврзниците што се јавуваат во рамките на копулативни независносложени реченици се вклучени: a, ani-ani (i-i), hned-hned, brzo-brzo, tu-tu, jednak-jednak, dílem-dílem итн., а во разделните: nebo, anebo, bud-nebo, bud-anebo, budto-(a) ne bo, snad-snad итн.

K. Polański во веќе споменатата *Składnia zdania złożonego w języku górnołużyckim* (Kraków, 1967, стр. 45-58) за овој јазик одделува три типа паратаксички сврзувања и тоа: копулативен, адверсативен и алтернативен, со тоа што забележува дека на границата на секој од овие типови можат да се разликуваат повеќе поттипови базирани врз многубројните нијанси во значењата. Во копулативните K. Polański ги вклучува следните сврзници: *a* и повтореното *ani*. За K. Polański кај алтернативниот тип реченични сврзувања е основна алтернативата што може да биде сфатена на два начина: како логичка сума (А или Б значи: или А или Б или А и Б или едното од нив) и како логичка дисјункција (А или Б значи: или А или Б, при што се исклучува можноста од нивно заедничко појавување). И едното и другото значење според авторот се изразува со помош на истите средства. Овде се јавуваат сврзниците: *abo* (употребен моно или полисиндетично) и *pak* (како повеќекратен сврзник). K. Polański ги изделува од „правите алтернативни" примерите во кои се забележува извесна каузална нијанса во значењето. Оваа нијанса според авторот е последица на дисјунктивното сфаќање на алтернативата. Меѓу две дејства што се содржина на сложената реченица можно е само едно: едното го исклучува другото. И овде, покрај асиндетонските примери, се јавуваат сврзниците *abo* и *pak*.

Т. Маретиќ во *Граматиката на хрватскиот или српскиот јазик* (Загреб, стр. 532 и натаму) сврзниците воопшто ги дели на три групи и во првата ги вклучува сврзниците на паратаксата. Овие сврзници

колебање) меѓу групите на *копулативните* од една и на *дисјунктивните* сврзници од друга страна. Како основен *копулативен* сврзник секаде се јавува *и*, а како соодве-

за овој автор служат за „usporedno" сврзување на реченици и зборови и ги нарекува „наспоредни". Ги дели на пет групи: *копулативни, адверсативни, дисјунктивни, конклузивни* и *ексклузивни*. Во копулативните ги вклучува: *и, па, пак, те, ни, нити*, а во дисјунктивните: *али, или, ја* (турц.), *та*. М. С. Лалевиќ во својата *Синтакса српског језика* (Београд, 1951, стр. 292) кај независносложените реченици разликува: *копулативни, адверсативни, дисјунктивни, ексклузивни* и *конклузивни*. Во копулативните сврзници ги вклучува: *и, а, па, пак, те, ни, нити*. Дисјунктивните реченици М. С. Лалевиќ ги карактеризира како реченици што покажуваат дејства или настани од кои само еден може да се оствари. Меѓу нив има вистинска паралелност или наспоредност на содржините на речениците и нема предност од едната над другата. Ако се сака да се нагласи таа наспоредност се удвојува сврзникот. Дисјункцијата се одбележува со сврзникот *или*.

К. Попов (*Синтаксис*, София, 1962, стр. 245) независносложените реченици во бугарскиот ги дели на: *съединителни, съотносителни и противоположни*. За т.н. съединителни независносложени реченици К. Попов смета дека се карактеризираат со внатрешно смисловно обединување и сообразеност. Дејствата во нив се одвиваат истовремено и последователно. Сврзници: *и, и-и, та, па, че, не само-но и, така също, хем-хем, нито-нито*. Двојниот сврзник *и-и* покрај основната служба игра и улога на частица за засилување. Сложениот сврзник *не само-но и* според К. Попов е еднаков по значење со двојниот *и-и*, но е и „съотносителен" зашто сопоставува две мисли, при што ја засилува втората од нив. Двојниот сврзник *нито-нито (ни-ни)* игра улога на „съединителен" и на „съотносителен" одречен сврзник, на частица за засилување и на сврзник за набројување дејства или појави. Тој изразува засилено одрекување – негирање и затоа се употребува во негирани реченици. Двојниот сврзник *хем-хем* е од турско потекло и одговара на сврзникот *и-и*. Означува истовремени или последователни дејства, а служи и за засилување на изразот. К. Попов ги дефинира т.н. съотносителни реченици како такви сложени реченици при кои дел-речениците се во заемен однос и изразуваат „соодносни" дејства. Соодносот се изразува преку двоен сврзник. Составните делови на ваквите сложени реченици содржат редување, последователна смена на појави или означуваат блиски, можни, или дејства што заемно се исклучуваат. Според називот на сврзниците, овие реченици се викаат и „разделителни". Сврзници се: *или, или-или, ли-или, ли-ли, дали-или, било-било, я-я, ту-ту*. Сврзникот *било-било* на речениците им придава вметнат карактер или открива причинско-последична зависност меѓу нив. Сврзникот *ту-ту* изразува последователна смена на појави. Сврзникот *я-я* е од турско потекло и му одговара на *или-или*.

тен *дисјунктивен* (скоро секаде) *или*. Повторените сврзници *и–и* и *ни–ни* обично се вклучуваат во групата на *копулативните*. Во групата на *дисјунктивните*, покрај основното *или* кое се јавува и повторено, ги среќаваме и сврзниците: *било–било, ту–ту, ли–ли* и сл.

Посебно внимание заслужува класификацијата на паратаксичките сврзници што ја прави L. Bednarczuk.[1] Овие сврзници L. Bednarczuk ги дели на четири групи: *копулативни, алтернативни, дисјунктивни* и *адверсативни*. Од гледна точка на значењето, при дисјунктивната функција според овој автор се работи за отфрлање на двете или на сите можности, при алтернативната – за прифаќање на една, а отфрлање на другата или пак останатите, а при копулативната и при адверсативната функција се работи за прифаќање на двете или сите можности, со тоа што во последниот случај се работи за значенско противставување на сврзаните делови. Инвентарот на копулативните сврзници во полскиот јазик според L. Bednarczuk го сочинуваат сврзниците: a, i, oraz, aś, eż, tudzież, tak–jak. L. Bednarczuk го воведува именувањето сврзници со алтернативна функција. Во споредба со *копулативните, алтернативните* сврзувања се поретки, но покажуваат поголема разнородност во начините на реализацијата и поседуваат неколку значенски нијанси, кои се пројавуваат како појасни отколку кај копулативните сврзувања. Овие нијанси се: основното општоразделно значење, разделно значење со нијанса на произволност и разделно идентификувачко значење (во сврзувањата на синонимни изрази). *Алтернативниот* сврзник се јавува и во т.н. дисјунктивно прашање. Во споеви со повеќе од два составни дела, *алтернативниот* сврзник покажува тенденција кон измена на функцијата во копулативна; ова наоѓа свој формален израз во замената на *алтернативниот* сврзник со *копулативен* во вакви позиции. Авторот дава уште неколку нијанси во значењето на

1 L. Bednarczuk, Polskie spójniki parataktyczne, Wrocław-Warszawa-Kraków, 1967.

*алтернативните* сврзници во полскиот јазик. Според него, *алтернативни* сврзници во полскиот јазик се: albo, abo, alebo, lub, bądź, choć, chociaz, chy, chyli, li, to итн. За разлика од него, Z. Klemensiewicz овие сврзници ги смета за *дисјунктивни*. Од своја страна, L. Bednarczuk како *дисјунктивни* ги определува исклучиво сврзниците од типот *ни-ни*. *Дисјунктивниот* сврзник според L. Bednarczuk е примарно полисиндетичен и обично се сведува на реченична негација повторена во секоја дел-реченица, често засилена со *копулативен* или *алтернативен* сврзник. Преглед на овие сврзници во индоевропските јазици истиот автор направил во посебна статија,[1] каде што меѓу другото вели дека во некои случаи т.е. од некои автори, *дисјунктивниот* сврзник (т.е. сврзникот од типот *ни-ни* што тој го именува како *дисјунктивен*) се третира како вид *копулативен* во споеви на негирани дел-реченици. За ова, според него, не дава материјал ни структурата, ни начинот на употребата на овие сврзници. Од гледна точка на значењето при *копулативниот* сврзник се работи за примање, прифаќање, а при *дисјунктивниот* – за отфрлање на две (или повеќе) можности. *Дисјунктивните*сврзници во индоевропските јазици L. Bednarczuk ги дели на неколку групи и тоа според начинот на кој настанале: *дисјунктивни* сврзници што се сведуват на реченична негација (континуанти на pie. *ne – меѓу другите: грч. οὐ, лат. nē, англ. no и сл.) и *дисјунктивни* сврзници настанати од реченична негација со сврзник или партикула. Оваа група тој ја дели на неколку подгрупи во зависност од тоа дали на негацијата ѝ се додава *копулативен, алтернативен* или *адверсативен* сврзник или пак *партикула за засилување*. Јужнословенското *нити* според оваа поделба спаѓа во последниот поттип. Како „исполнители" на дисјунктивната функција во полскиот јазик L. Bednarczuk ги наведува: ni, ani, anie, nie.

1 L. Bednarczuk, *Spójnik dysjunktiwny w językach indoeuropejskich*, BPTJ, XXV стр. 63-74.

Од овој, малку поопширен приказ на ставовите на L. Bednarczuk може да се види дека овој автор отстапува од традицијата со тоа што сврзниците од типот *ни-ни*, кои традиционално се вклучувани во групата на *копулативните* (како негирана варијанта на *и–и*) ги смета за посебна група на која ѝ го дава називот *дисјунктивни* сврзници. Од друга страна, сврзниците од типот: *или*, *или–или*, *било–било* и сл., кои традиционално се вклучувани во групата на *дисјунктивните*, ги изделува во посебна група т.н. *алтернативни*, со тоа што нивната служба и значења (како што може да се види погоре) ги објаснува како *дисјунктивни* (почнувајќи од т.н. општоразделно значење на ali(bo), abo, (a)lebo, преку нијансата на произволност кај ljubo и bǫdi, и употребата на li и czi(li) во дисјунктивни прашања, до службата на сврзување синонимни изрази на albo, abo i czy(li).

в) Во врска со проблемот на дефинирањето на дисјункцијата, на дисјунктивните независносложени реченици, односно на дисјунктивните сврзници, не одејќи кон подробен преглед можеме слободно да кажеме дека авторите ги определувале дисјунктивните сврзувања во зависност од тоа кои сврзници ги сметале за дисјунктивни и кои значења ги сметале за примарни. За Z. Klemensiewicz[1] zna~eweto na odnosot na del-re~enicite svrzani disjunktivno se sostoi vo toa {to sodr'inata na ednata del-re~enica go isklu~uva istovremenoto ostvaruvawe na sodr'inata na drugata del-re~enica. Spored Vl. Šmilauer[2] vo disjunktivniot odnos ~lenovite zaemno se isklu~uvaat, se odrekuva mo'nosta za nivna koegzistencija vo mesto ili vo vreme. Pritoa, od privedenite mo'nosti se ostvaruva: a) prvata ili vtorata, b) koja i da e i v) mora da se ostvari prvoto dejstvo za{to vo sprotiven slu~aj }e se ostvari vtoroto (nesakano). Vo Enciklopediskiot re~nik na lingvisti~ki termini od R. Simeon[3] vo статијата за сврзниците, дисјунктивните сврзници се третираат како такви сврзници на

1 Op. cit. стр. 77.
2 Vl. Šmilauer, *Novočeská skladba*, Praha, 1966, стр. 395.
3 Р. Симеон, *Enciklopedijski rječnik lingvističkih naziva*, II, Загреб 1969, стр. 713.

паратаксата што „покажуваат алтернирање на појавите или реалност на само еден од наброените факти“. Понатаму се вели дека дисјунктивниот сврзник „изразува такви односи меѓу елементите што ги спојува, кај кои е можен избор или замена“. О. С. Ахманова[1] дисјунктивниот сврзник го карактеризира како паратаксички сврзник што изразува такви односи меѓу елементите што ги соединува при кои е можен избор, редување или последователно менување. Во полскиот Речник на лингвистичка терминологија[2] сврзниците што нè интересираат се именувани со три називи (по сè изгледа рамноправни): rozłączny, dysjunktiwny или alternatiwny. Службата на овие сврзници се сведува на воведување друга можност со иста важност, но можност што ја исклучува претходната евентуалност. Во статијата за сврзниците, сврзниците на паратаксата се карактеризираат како изразувачи на логичкиот однос меѓу зборови или реченици и во врска со тоа се делат на: копулативни (i); адверсативни (a, ale, lecz); дисјунктивни (albo, lub); алтернативни (albo–albo, bądż–bądż) итн.

Како и прегледот на различните начини на групирање на сврзниците на паратаксата (направен во фуснотата што почнува на стр. 67), и овој кус преглед на некои од дефинициите за службата на дисјунктивниот сврзник во реченицата, укажува на извесни разлики во пристапот кон овој проблем кај разни автори. Така, на пример, некои сврзници се вклучуваат во групата на копулативните, а кога се дава опис на нивната служба во реченицата се вели дека е таа дисјунктивна. Сврзниците од типот *ни-ни* упорно се вбројуваат во *копулативните*; еден автор од своја страна ги определува токму нив како исклучиво *дисјунктивни* воведувајќи нов назив – *алтернативни* за традиционално дисјунктивните сврзници од типот: *или–или, било–било*. На друго место пак, сврзни-

1 О. С. Ахманова, *Словарь лингвистических терминов*, Москва, 1966, стр. 447.

2 Zb. Gołąb, A. Heinz, K. Polański, *Słownik terminologii językoznawczej*, Warszawa, 1968, стр. 493 и стр. 528.

ците од типот на *или* се наречени *дисјунктивни*, а оние од типот *или–или, било–било – алтернативни*! Можеби сите овие разлики и противречности произлегуваат пред сè од основниот карактер на сврзниците на паратаксата – да стојат меѓу дел-речениците не припаѓајќи ѝ на ниедна од нив и да го изразуват нивниот меѓусебен логички однос; понатаму и од фактот дека еден сврзник на паратаксата може да добие цела скала значења или нијанси во значењата во зависност од односот меѓу дел-речениците што ги сврзува и од нивните значења. Освен тоа, што се однесува на дисјунктивните сврзници, состојбата станува уште покомплицирана, се чини, поради самиот термин. Изгледа дека овој термин е премногу широк, премногу општ. Што значи всушност кога ќе се каже за некој сврзник дека е разделен, особено кога веќе тргнуваме од тоа дека секој сврзник на паратаксата стои меѓу двете дел-реченици (значи, на некој начин, барем формално, ги дели). Оваа „широчина" на терминот дисјунктивен доаѓа до израз и при дефинирањето на соодветните реченици и сврзници. Не сретнавме определување на дисјунктивните реченици како реченици што се на некој (на кој?) начин разделени, туку обично станувате збор за заемно исклучување, за замена (или: заменливост), за алтернатива или редување. Поради тоа, терминот *дисјунктивен* го прифаќаме овде условно, по традиција. Не го воведуваме терминот *алтернативни* сврзници затоа што изгледа дека во нашиот јазик овој назив му одговара единствено (но не наполно) на сврзникот *или*. Кога би тргнале по тој пат би дошле или до многу голем број групи сврзници или пак до разбивање на секакви групи и до разгледување на секој сврзник одделно.

Прифатена е овде класификацијата на сврзниците на паратаксата што ја прави Бл. Конески (особено што се однесува на *дисјунктивните* сврзници). Тоа значи дека во групата на *дисјунктивните* се разгледуваат и сврзниците од типот: *и–и, ни–ни* и сл. Ова е сторено

затоа што вака групираните сврзници покажуваат заеднички особини кои даваат елементи за создавање една релативно хомогена група.

Како дефиниција за условно именуваните *дисјунктивни сврзници* би ја прифатиле определбата дека се тоа такви сврзници на паратаксата што сврзуваат делреченици чиј меѓусебен однос е однос на целосно заемно исклучување кое во некои случаи се „ублажува“ до „коегзистенција“. Прифатен е токму називот *повторени*[1] *дисјунктивни сврзници* затоа што називите како *парни, двојни, корелативни* или *групни* не се чинеа доволно изразни во поглед на особината на овие сврзници да се јавуваат пред двете дел-реченици и тоа во истиот вид т.е. *да се повторуваат.*

II

Како прва општа карактеристика на повторените дисјунктивни сврзници во нашиот јазик ја земаме всушност нивната формална особеност т.е. фактот дека тие се јавуваат пред секој елемент што го сврзуваат (било да се работи за зборови, изрази или реченици). Токму ова појавување пред секој сврзан член треба да се нагласи поради тоа што на тој начин некои сврзници (на пр. сврзникот *и–и*) ги вклучуваме во оваа група. При изговорот овие сврзници по правило се нагласени, со извесни нијанси во интензитетот на нагласувањето. Од нивното појавување пред секој сврзан член и од нивната нагласеност произлегува нивната разделувачка служба (без оглед на различните значења) – овие сврзници и формално и смисловно ги изделуваат елементите што ги сврзуваат (дисјунктивно) и секој член посебно го нагласуваат. Нивна особеност е, како и на другите сврзници на паратаксата, за разлика од повеќето сврзници на хипотаксата, да можат да сврзуваат зборови или изрази во рамките на

1 О. С. Ахманова, op.cit. стр. 446 ги наведува називите: союз парный, групповой, двойной, коррелятивный, повторный, повторяемый, повторяющийся за рускиот и: coupled (paired) conjunction за англискиот јазик.

една реченица и дел-реченици во рамките на една независносложена. До овде ги гледаме особините што ги сврзуваат овие сврзници. Понатаму, речиси секој сврзник одделно, или по два-три во групи внесуваат или, поточно, добиваат различни значења во односот меѓу зборовите, односно дел-реченицитe. Сврзниците воопшто, обично се дефинираат како „празни" зборови, т.е. зборови без свое значење. Што се однесува на сврзниците што се предмет на обработка овде, ова сфаќање не би можело наполно да се прифати. Имено, секој од нив има по едно свое основно значење што го внесува во односот меѓу елементите што ги сврзува. Од своја страна пак, овие сврзани елементи (на пр. дел-реченици) со своите значења и меѓусебни односи, кои можат да бидат најразлични, ги збогатуваат и ги нијансираат значењата на сврзниците. На таков начин се создава еден внатрешен круг на заемни влијанија. Се чини дека само вака би можела да се објасни службата на повторените дисјунктивни сврзници, а можеби и на сврзниците воопшто.

а) *ИЛИ–ИЛИ.* Познато е дека сврзникот *или* може да се јави и еднократно употребен, при што може да сврзува и зборови и дел-реченици и да има цела скала значења во рамките на својата дисјунктивна служба и тоа почнувајќи со алтернативното па сè до копулативното. Освен тоа *или* може да прави и т.н. „единство на растојание" и со некои други сврзници или партикули во овие видови: *дали/нели – или (пак); ли–или (пак)* (во т.н. дисјунктивни прашања; во народната поезија се среќава *или–или,* каде што првото *или=дали* – ваквите случаи не се земени предвид при разгледувањето на повтореното *или*; еве неколку примери: *Стои лудо та се чуди,//Или мома да разбуди?//Или лице да целива?; Што мјого сношти седохте,//Мјого борина горехте,//Или сте болен гледали?//Или сте мртав чувале?* (СВ)*; *било – или (пак). Или* може да се јави и повеќе пати во рамките на

* Скратениците се објаснети на крајот на прилогов.

еден исказ, па сепак да не го сметаме за повторен сврзник *или-или*. За илустрација даваме неколку примери: *Овој бег беше дојден*, ***или*** *татко му*, ***или*** *дедо му, од Мала Азија* (ТК);... *ќе погледнеа лево-десно и ќе фрлеа пара* ***или*** *шамиче* ***или*** *прстен во водата* (МФ); *Можело, на пример, поради каква да е причина да не дојдат тие двете на изложба*, ***или*** *да дојдат дури откога ќе биде затворено*, ***или*** *да намине само девојчето* (Л); *Рече стопан, не рече глад* ***или*** *беда* ***или*** *бавно вечно краставо умирање меѓу живи...* (С); *Ќе бидат само неспокојни, расипилени работници без дом*, ***или*** *работници по петролејските сонди*, ***или*** *скитници по градските улици* (БТ). Како што може да се види, кај ваквите примери обично станува збор за редење на повеќе можности. Овие можности не се исклучуваат толку остро меѓу себе, стојат една покрај друга, сеедно е која од нив се остварува. Сврзникот *или* се јавува дури зад вториот од сврзаните елементи, а фактот дека тој се јавува уште еднаш (или x пати) укажува само на уште една или x можности. Поради тоа ќе речеме дека повторувањето т.е. повеќекратната употреба на *или* во вакви примери е случајна.

При определувањето за повторено дисјунктивно *или–или* се водиме пред сè од надворешниот белег: дали првиот дел на овој сврзник се јавува пред првиот од членовите што се сврзуваат. Во случаите кога првото *или* се јавува пред првиот од дисјунктивно сврзаните членови изразот е постегнат, дисјункцијата поизразита, членовите сврзани со *или–или* – понагласени, а самиот сврзник акцентиран. Притоа, во ваквите примери најчесто се изразува остра алтернација на две можности што заемно се исклучуваат, но има и примери од малку поинаков карактер. *Или–или* се јавува и во сосем елиптични изрази, како: ***Или...или,*** *трето нема* (ВМР), а обично сврзува зборови или зборовни групи и дел-реченици. *Или-или* со зборови или зборовни групи: *Некни на пазар се шушотело: тие од горе порачувале:* ***или*** *со нас* ***или*** *против нас, трето нема, така велеле...* (ВМР); ***Или***

*ние* – ***или*** *тие* (КЧ); ***Или*** *жива со него,* ***или*** *на гробишча без него* (СП); ***Или*** *сега* ***или*** *никогаш, да кажеме сите и да се турнеме во нерамната крвава борба* (ДЗ); *Разбирам да е човек сосем* ***или*** *едношо* ***или*** *другото...* (ЖПС).

Примерите со *или–или* во независносложени реченици можеме да ги поделиме главно во три групи и тоа врз основа на значењата на сврзаните дел-реченици и нивниот однос. Притоа, основната дисјунктивна служба на овој сврзник се остварува во сите случаи. Поделбата на групи е условна и може да се каже дека се всушност многу ретки примерите што не можат да се толкуваат како преодни. Како најизразити се јавуваат примерите со остра алтернатива, со изнесување две можности што заемно се исклучуваат: ***Или*** *јас сум многу глупав* ***или*** *ти си многу умна* (ЧД); ***Или*** *ова е некое чудо,* ***или*** *јас сум поголемо магаре од Сивчо* (БЌ); *Господе* ***или*** *спаси ме* ***или*** *собери ме* (ЖЧП); *О, боже* ***или*** *скамени го,* ***или*** *нека ми се врати* (МФ); *Со неа човек* ***или*** *ќе биде* ***или*** *не ќе биде* (ЖЧНП); *Остави го пиштолот, по ѓаволите.* ***Или*** *пукај,* ***или*** *остави го* (КЧ). Во втората група примери втората од алтернативно изнесените можности е несакана последица на неостварувањето на првата можност: *Деновиве, рече Мефаил, префрлиле преку граница и околу селово се вртеле.* ***Или*** *ќе сме ги кажеле* ***или*** *ќе нè растрелале до еден* (ВМИ); *Македонци* ***или*** *се соединуајте меѓу себе...* ***или*** *готвејте се за дележ на татковината ви!* (М); ***Или*** *ќе кажиш,* ***или*** *внатре ќе лежиш* (МНП); Мајко, ***или*** *ќе ми кажиш дали имам братја и к'де се,* ***или*** *сега ќе ти го истурам јамачево на вратот* (КШ). Во примерите од третата група се изнесуваат можности кои не се противставуваат толку остро меѓу себе, стојат една покрај друга, иако не е можно истовремено постоење односно остварување и на едната и на другата: *Давали са богати човеци и другии нихните ќерки у тој манастир да живејат тамо докат им дојде умот, пак после која каде сака –* ***или*** *да се жени* ***или*** *да седи у манастир* (ЈК); ***Или*** *тие бегаат од училиште* ***или*** *домашните ги*

*гостите никој ништо не забележуваше.* ***Или*** *ракијата ги чинеше кусоглеgи,* ***или*** *пак молчеа* (КиЛ); *А сејменишттата ќе наgојgат. Како ќе им текне,* ***или*** *ќе се смилат, ако е болна невестата,* ***или*** *ќе ја потераат* (ТК); *Кој ногу зборуа,* ***или*** *ногу знае* ***или*** *ногу лаже* (П); *Сум навикнал* ***или*** *gа работам* ***или*** *gа го возам мојот автомобил* (ХФ); ***Или*** *си нешто лута на мене,* ***или*** *со тебе нешто станува* (КЧ).

б) *И–И*. Сврзникот *и* е најчест и најобичен копулативен сврзник и тоа и кога се јавува еднократно употребен и како повеќекратен сврзник (обично при набројување). Како дисјунктивни споеви со повторениот сврзник *и–и* ги сметаме оние кај кои првото *и* се јавува пред првиот од сврзаните членови (зборови или дел-реченици). Во ваква служба сврзникот *и–и* е акцентиран и служи како формално и стилско средство за одделување и посебно нагласување на зборовите, зборовните групи или дел-речениците што ги сврзува. Инаку тој си го задржува своето копулативно значење, а тоа значи дека во примерите со *и–и* дисјунктивно се изнесуваат две или повеќе можности кои не се исклучуваат ниту се противставуваат меѓу себе, туку стојат една покрај друга, а дисјунктивниот однос меѓу нив се состои во нивната (формална) разделеност од страна на сврзникот. Впрочем, дисјункцијата воопшто не мора автоматски да бара исклучива спротивност на содржините. Тоа го видовме на примерите со *или–или*.

Сврзникот *и–и* почесто се јавува како сврзувач на зборови или зборовни групи отколку на дел-реченици. Примери: *Тој постојано ѝ повторувал gека имаат* ***и*** *еgниот* ***и*** другиот,[1] *само уште еgен месец живот, а била пролет* (*АЖ*); *Вино си праат от јачмен евтино,* ***и*** *кафе си праат оg желат,* ***и*** *евтино* ***и*** *зgраво* (ГП); *На збороји-*

1 Изразите како „едниот и другиот" можат во нашиот јазик да се заменат со изрази од типот „и двајцата". Во вакви случаи и игра улога на партикула за засилување.

*си йраеш од желаш, **и** евшино **и** здраво* (ГП); *На збороји-ште ош касайо, кандиса **ји** сиромајио **ји** чорбаџијаша* (МНП); *Од шоа, браше, крвша ми осшана во жилиише, изгубив **и** живош **и** сон* (ЖЧНП). Во некои примери со употреба на исти предлози се постигнува извесна симетрија на изразот: ***И** на овој **и** на оној век, со ошворени очи сакам да одам* (СГ); *Е, шака Сйасијо, ми е мило **и** за шебе **и** за Гелевица шшо се йогоди рабошаша* (МФ); *Осшанала Тиха мома,// Осшанала сираченце, //**И** без мајка **и** без башша...* (СВ). Сврзникот *и-и* со дел-реченици најчесто го среќаваме во народната поезија, а во уметничката литература обично се јавува во малку подигнати стилови, па тогаш особено паѓа в очи колку е неговото повторување всушност стилско средство: *Среќа шоа ши е оваа сшойанка земјава наша. **И** ја имаш **и** ја немаш* (ЖЧП); ***И** живеевме, **и** косевме, **и** оравме, **и** йлачевме...* (ТК); *До зорнини веќе ќе сме во колибише **и** Темелка Кузманоски ќе го најдеме **и** снага ќе сшойлиме **и** душа ќе заголнеме* (ВМР); *Иди викај, мајко, // Цвеша мала моме, //**И** ја да ја видам, **и** ша да ме видиш!; Шшо ми рече сесшро ја йогодиф// **И** ја можеф, **и** госйод йоможи, //Ја донесоф глаа Коруноа* (МЗб).

в) *А–А*. За употребата на овој сврзник Бл. Конески дава два примера: ***А** ќе дојде, **а** ќе йојде* (со значење на наизменично временско редување на дејствата) и: ***А** си зел, **а** си дал* (со значење: ***Ај** си зел, **ај** си дал*).[1] Во РМЈ[2] се дадени два различни вида на употреба на овој сврзник. Првиот е всушност варијанта на темпоралното *а*, кое по значење се совпаѓа со значењето на темпоралното *шшом*. Примерот со кој е илустрирано значењето на овој сврзник гласи: ***А** легнала, **а** засйала.* Во вториот вид употреба *а–а* по значење е изедначен со сврзникот *или* и се илустрира со примерот: ***а** шој, **а** јас – сеедно.* На овој начин доаѓаме до двете нијанси во значењето на овој

1 Бл. Конески, op.cit., стр. 245.

2 *Речник на македонскиош јазик*, I, Скопје, 1961, стр. 3.

сврзник: темпорална (кога се изнесуваат две дејства што наизменично се редуваат или дејства што се повторливи) и дисјунктивна (кога се даваат две можности кои стојат една покрај друга, не можат заеднички да се остварат, но сеедно е која ќе се оствари). Ние располагаме со поголем број примери (од народната поезија) од типот: ***А** легнало, **а** заспало* (КШ) и со примерите: ***А** вјавни, **а** бодни не бидуат, требит да клаиш нога на зенгија* (П); *Јас **а** се напив едно кафе, **а** цела ноќ не можам да заспијам* (КЧ).

г) *АЈ–АЈ*. Овој сврзник сврзува дејства што не се исклучуваат меѓусебно; напротив, во некои случаи второто дејство е дадено во вид на заклучок што е донесен како последица на првото дејство: ***Ај** без пари си бил, **ај** без ум си бил; **Ај** без пари, **ај** без ум, сеедно ти е; **Ај** нему си му зборвал, **ај** на дрео (камен, ѕид) (сè едно)* (ФК).

д) *БИЛО–БИЛО*. Во РМЈ не се споменува ни сврзникот *ај-ај*, ни *било-било*. Сврзникот *било* почесто прави единство на растојание со *или: било-или*. Многу ретко употребуваниот повторен сврзник *било-било* се среќава во такви примери во кои се изнесуваат две или повеќе можности без да се инсистира на некаков алтернативен или заемно исклучувачки однос меѓу нив: *Нејсе, колку за арцот што ќе го сториш овде, па пари ќе земиш, **било** од мене, **било** од некој друг чоек* (МНП); *Пцуеја **било** турски, **било** грчки, **било** арнаутски* (ТК).

ѓ) *ДЕ–ДЕ*. Сврзникот *де–де* обично се употребува во такви случаи кога станува збор за дејства што се јавуваат наизменично едно место друго или кога едно дејство се манифестира на два начина, кои се јавуваат исто така наизменично: *Нивните фамилии **де** беа закарани, **де** се миреа...* (МФ);*... често и си признаваа, **де** како ги изненадила есента, **де** како ги изненадила зимата, или некој бележит празник за нашиот крај* (СиВ); ***Де** изгледате задоволна, **де** сте очајна* (ЖПС); *Тој, значи, ја*

*отвори вратата, но остана на прагот насмевнат и гледајќи* ***де*** *во Бернар,* ***де*** *во Лора...* (АЖ); *Магарчињата како прат се тресат, се виткаат* ***де*** *на една,* ***де*** *на друга страна* (ЖЧНП).

е) *ТУ–ТУ (ТО–ТО), ТУКА–ТУКА.* Сврзникот *ту-ту* (со дијалектната варијанта *то–то*) и сосем реткото *тука-тука* се јавуваат во примери наполно идентични со примерите со сврзникот *де–де;* ***Ту*** *нагло се повлекуваше* ***ту*** *дрско напаѓаше;* ***Ту*** *се поткренуваше* ***ту*** *се спушташе на своите јаки нозе* (ТГ); *Ја гледаше* ***ту*** *целината,* ***ту*** *деталјот,* ***ту*** *сето настанување на улицата во чудото на светлоста* (ПШ); *Носителите на тије колца-наречија некога се викале „Словени", а после,* ***то*** *бугари,* ***то*** *срби* (М); ***Тука*** *се сопинал от малечки нешча,* ***тука*** *незнаел к'де да ст'пинит,* ***тука*** *пак падинал* (КШ).

ж) *ЧАС–ЧАС.* Значењето на сврзниците *де–де* и *ту–ту* во РМЈ е објаснето со сврзникот *час–час* И од примерите може да се види дека се работи за сврзници кои можат меѓусебно да се заменуваат без да се менува содржината на исказите, иако кај *час–час* како поизразена се јавува темпоралната нијанса: *Тие стихови разбудуваа во неа илашлива гордост која* ***час*** *ѝ го стегаше,* ***час*** *ѝ го отпушташе срцето; Се вртеше* ***час*** *на една страна,* ***час*** *на друга,* ***час*** *пак тешко отпушташе грб на влажната трева...* (ЃА); *Тој е целиот* ***час*** *обилен плод на радоста,* ***час*** *мртов корен на поразот* (ТА).

з) *ЕМ–ЕМ.* Овој сврзник е карактеристичен за народниот јазик. Во РМЈ е одбележан како разговорен. Најчесто се среќава во народната поезија и кај нашите постари автори. *Ем–ем* далеку повеќе се среќава во служба на сврзувач на дел-реченици отколку на зборови или зборовни групи. По значење и по служба наполно се поклопува со сврзникот *и–и.* Примери: ***Ем*** *двори мете,*

***ем*** *на сл'нце вреви* (СВ); ***Ем*** *не плаќа* ***ем*** *прав се кажуа* (П);... ***емь*** *ги оучимь* ***емь*** *се молимь Богу Христу Спаситељю нашему* (КПО); *От това масло светене,* ***хемь*** *озоравуеть христианинь,* ***хемь*** *грехоть му се простуеш* (УГ); ... *сè така зборуваше та* ***ем*** *разбираш и мило ти е некако,* ***ем*** *се збунуваш зашто зборовите иоеа оо еоен прост рибар* (ВМР); ***Ем*** *гол,* ***ем*** *зол* (П).

ѕ) *ЈА–ЈА*. Како варијанта на сврзникот *или–или*, овој сврзник е карактеристичен единствено за народниот јазик. Почесто се среќава во служба на сврзувач на дел-реченици во рамките на независносложена. Примерите со *ја–ја* по својот карактер се надоврзуваат на примерите со *или–или*; ***Ја*** *го купувам,* ***ја*** *ќе умрам* (МНП); ***Ја*** *млао жени се,* ***ја*** *млао калуѓери се* (ФК); *Борчлијата* ***ја*** *во устата мео нека има,* ***ја*** *со ракапа во џеб нека посига* (П);... ***ја*** *кажи,* ***ја*** *глаата ќе ти ја сечам; му посакал три они мувлет и на трекиот оен ќе му кажел,* ***ја*** *така,* ***ја*** *така* (МНП).

и) *НИ–НИ*. Како што е познато, *ни* употребено еднократно во реченицата претставува партикула за засилено негирање. Партикулата притоа стои пред зборот што треба посебно да го истакне.

Поради тесната врска на *ни* со негацијата среќаваме и такви примери во кои во првата дел-реченица се јавува негацијата, а во втората *ни*: *Неоа* ***не*** *му поврнала, //* ***Ни*** *со очи поглеонала//* ***Ни*** *сос глава помахнала* (МЗб). Според бројот на примерите може да се каже дека *ни–ни* по *или–или* е најчест повторен дисјунктивен сврзник во нашиот јазик. Службата на овој сврзник се состои во тоа, јавувајќи се пред секој член на исказот и негирајќи го, да го истакне. Забележливо е дека *ни–ни* пројавува приближно иста „наклонетост" како кон сврзувањето зборови или зборовни групи, така и кон сврзувањето дел-реченици. Од овој аспект е интересен односот меѓу

*ни–ни* и негацијата на глаголот во реченицата, односно реченичната негација. Имено, се забележува дека кога *ни–ни* сврзува зборови во рамките на една реченица, глаголот по правило се јавува со својата негација. Ова доаѓа оттаму што ваквото *ни–ни* стои токму пред зборовите што ги сврзува и на кои се однесува, така што, ако е потребен уште и негиран глагол, тој мора да се јави со своја негација. Примери за илустрација можеме да наведеме цела низа и тоа како од народната така и од уметничката литература: *Не се роди* ***ни*** *вино,* ***ни*** *жито* (МЗб); *Европјани миллиунари не пиеет* ***ни*** *вино* ***ни*** *ракија,* ***ни*** *кафе* (ГП); *Не сум јас* ***ни*** *овца,* ***ни*** *волк* (ЃА); *Но од тоа време од артистот Бенда немаше* ***ни*** *трага* ***ни*** *глас* (КЧОР); ***Ни*** *госиод* ***ни*** *никој не се јави* (ЖЧНП); ***Ни*** *едните* ***ни*** *другите не знаеја туѓи јазици* (МФ). Даваме уште неколку примери. Глаголите во нив не се негирани; вториот пример е малку необичен: *Само ти си некаде* ***ни*** *на небо* ***ни*** *на земја* (ТА); ***Ни*** *војска* ***ни*** *топ имате* (КиЛ); *...детето стана* ***ни*** *вода* ***ни*** *киселина* (МФ).

Во случаите кога *ни-ни* сврзува дел-реченици во рамките на независносложена реченица тој директно се однесува на глаголите во нив. Притоа пред глаголот по правило не се јавува негација; *а онь* ***ни*** *ги ружиль,* ***ни*** *ги хулиль, сось милость ги прибраль* (РПН); ***Ни*** *ќе жнеать,* ***ни*** *се мучиле за раи,* ***ни*** *ќе се веселать* (КРО); ***Ни*** *умира јунак* ***ни*** *станува* (МНП); ***Ни*** *невеста ви даам, му рекол,* ***ни*** *па можите нешто лошо да ми напраите* (МНП); ***Ни*** *се водит,* ***ни*** *се терат* (П); ***Ни*** *лук јал,* ***ни*** *лук мирисал* (ФК); ***Ни*** *трага му видовме* ***ни*** *глас му чувме* (ЖЧНП); *Има месец и повеќе,* ***ни*** *јадам* ***ни*** *пијам* (МФ); ***Ни*** *знаеме каде одиме,* ***ни*** *пак некој нешто кажува* (ТК). Како исклучок го споменуваме примерот најден во романот „Разбој" од Вл. Малески. Изгледа дека овде логичкиот акцент е ставен на именките што доаѓаат зад *ни–ни*, па се почувствувала потреба глаголот да се употреби со негација: *Потоа сè живо онеме:* ***ни*** *птиците на дрвјата не запеаја,* ***ни*** *магарињата што минеа по мостот не*

*рикнаа,* ***ни*** *кола не се сйркала йо йросйорой околу хойелой Црн Дрим.*

ј) *НИТУ–НИТУ (НИТИ–НИТИ; НИТО–НИТО).* Овој сврзник по своето значење и по својата служба наполно се поклопува со значењето и службата на претходниот сврзник. За односот на овој сврзник спрема негацијата може да се каже истото како и за *ни-ни.* По правило, кога *нийу–нийу* сврзува зборови во рамките на една реченица, тој се јавува пред секој од нив, а глаголот во реченицата (ако има потреба, а скоро секогаш ја има) се јавува со своја негација: *Не ќе осйане* ***нийу*** *камен,* ***нийу*** *дрво* (ЖЧП); *Во очийе нејзини не виде Кочо* ***нийу*** *сйрав,* ***нийу*** *гордосй* (СГ); *Не насмена* ***нийу*** *йревоги,* ***нийу*** *засолнишйа,* ***нийу*** *кочани со йрици и земја, ни срйско, ни бугарско* (ВМР). Како и *ни-ни*, кога сврзува дел реченици, *нийу–нийу* се однесува директно на глаголите во нив, па не се јавува потреба од нивно посебно негирање; ***Нийо*** *умира,* ***нийо*** *сйанува* (СВ); *...**нийо** сйарайа умрела,* ***нийо*** *момичкайа ја омажиле,* ***нийо*** *йак кучкайа йцојсала* (КШ); *Занаайо чоека* ***нийо*** *го умира,* ***нийо*** *го оживуа* (П); ***Нийо*** *йайко ми имал,* ***нийо*** *друг некој ќе имай на овој век* (МНП); *Тој мене,* ***нийу*** *ме йраша,* ***нийу*** *ме слуша* (КЧД); ***Нийу*** *йлачеше,* ***нийу*** *се смееше* (ПШ); ***Нийу*** *во овие земји живеай само Словени,* ***нийу*** *йак йие можай да се йриклучай кон „бугарскайа груйа"* (БР).

***

Проблемите за кои стана збор уште во почетокот, ги сметаме за сè уште отворени. Ова особено се однесува на класификацијата на сврзниците на паратаксата. Поради различните значења, нијанси во значењата и поради многубројните „преодни" случаи можеби ќе се јави потреба од разгледување на независносложените реченици според сврзниците што се јавуваат во нив.

Тргнувајќи од ова, повторените дисјунктивни сврзници би можеле дури да ги третираме во извесна смисла како условно создадена група паратаксички сврзници, формирана врз основа на надворешен белег.

Инаку, од прегледот на примерите може да се изврши вакво групирање на повторените дисјунктивни сврзници:

Сврзникот *или–или* се изделува по многубројноста на примерите во кои се среќава. Кон него се приклучуваат: *ја–ја*, *а–а* (со едно од своите значења), *ај–ај* и *било–било*.

Сврзникот *и–и* заедно со својата разговорна варијанта *ем–ем* ја прави втората подгрупа.

Во негирани реченици од истиот тип се јавуваат сврзниците *ни–ни*, *ниту–ниту*.

Во третата подгрупа се изделуваат сврзниците: *де–де*, *ту–ту* и *час–час*.

Како што може да се види, оваа поделба на подгрупи е направена врз основа на содржината на исказите во коишто се јавуваат овие сврзници. Изгледа дека особено во врска со паратаксичките сврзувања значењето се јавува како фактор што никако не може да се занемари.

## СПИСОК НА ДЕЛАТА ОД КОИ Е ЕКСЦЕРПИРАН МАТЕРИЈАЛОТ


1. Ѓорѓи Абаџиев, *Избор*. Скопје, 1964 (ЃА)
2. Томе Арсовски, *Драми*. Скопје, 1967 (ТА)
3. Стефан Верковиќ, *Македонски народни песни*. Скопје, 1961 (СВ)
4. Теофил Готје, *Милитона*, прев. Бл. Корубин. Скопје, 1963 (ТГ)
5. Сотир Гулески, *Прекршен 'рбет*. Скопје, 1960, (СГ)

6. Чарлс Дикенс, *Големи исчекувања*, прев. И. Ковилоска. Скопје, 1963 (ЧД)
7. Андре Жид, *Ковачи на лажни пари*, прев. В. Христова. Скопје, 1964 (АЖ)
8. Данчо Зографски, *Југословенските социјалисти за македонското прашање*. Скопје, 1962 (ДЗ)
9. Славко Јаневски, *Кловнови и луѓе*. Скопје, 1954 (КиЛ)
10. Славко Јаневски, *Стебла*. Скопје, 1965 (СЈС)
11. Филип Каваев, *Народни пословици и гатанки од Струга и Струшко*. Скопје, 1961 (ФК)
12. Блаже Конески, *Лозје*. Скопје, 1955 (Л)
13. Јоаким Крчовски, *Различна поучителна наставленија*. Будим, 1819 (РПН)
14. Јоаким Крчовски, Кирил Пејчиновиќ, *Избрани текстови*. Скопје, 1963 (ИТ)
15. Владо Малески, *Разбој*. Скопје, 1969 (ВМР)
16. Владо Малески, *Избор*. Скопје, 1966 (ВМИ)
17. *Малешевски народни песни*. Скопје, 1959 (МНП)
18. Миладиновци, *Зборник*. Скопје, 1962 (МЗб)
19. К.П. Мисирков, *За македонцките работи*. Скопје, 1953 (М)
20. Кирил Пејчиновиќ, *Огледало*. Будим, 1816 (КПО)
21. Кирил Пејчиновиќ, *Утешение грешним*. Солун, 1840 (УГ)
22. Х. Поленаковиќ – К. Пенушлиски, *Македонски народни умотворби*, том IV, кн. I, Пословици. Скопје, 1954 (П)
23. Стале Попов, *Крпен живот*. Скопје, 1953 (СП)
24. Григор Прличев, *Говор одржан 1866 год*. (соопштува Бл. Конески), Македонски јазик, год. XVII, 1966 (ГП)
25. Блаже Ристовски, *Македонскиот народ и македонската национална свест*. Скопје, 1968 (БР)
26. Ж.П.Сартр, *Зрели возраст*, прев. В. Христова. Скопје, 1965 (ЖПС)
27. Берт Травен, *Белата роза*, прев. М. Јовановски. Скопје, 1963 (БТ)
28. К. Ќамилов, С. Јаневски, М. Јовановски, *Темни кажувања*. Скопје, 1967 (ТК)
29. Бранко Ќопиќ, *Орлите летаат рано*, прев. Б. Смаќоски. Скопје, 1966 (БЌ)
30. Методија Фотев, *Потомците на Каин*. Скопје, 1966 (МФ)

31. Методија Фотев, *Селани и војници*. Скопје, 1969 (СиВ)
32. Макс Фриш, *Хомо Фабер*, прев. Ѓ. Милошев. Скопје, 1966 (ХФ)
33. Марко Цепенков, *Македонски народни приказни*. Скопје, 1958 (МНП)
34. Карел Чапек, *Одбрани раскази*, прев. В. Јанева. Скопје, 1960 (КЧОР)
35. Коле Чашуле, *Драми*. Скопје, 1967 (КЧ)
36. Живко Чинго, *Пасквелија*. Скопје, 1962 (ЖЧП)
37. Живко Чинго, *Нова Пасквелија*. Скопје, 1965 (ЖЧНП)
38. Петар Шегедин, *Осаменици*, прев. Бл. Корубин. Скопје, 1966 (ПШ)

# *РЕЧЕНИЦИТЕ СО СВРЗНИКОТ А ВО МАКЕДОНСКИОТ СТАНДАРДЕН ЈАЗИК*

Сврзникот *а* спаѓа во групата на спротивните сврзници[1] и сложените реченици во кои се јавува ги нарекуваме спротивни независносложени. Факт е, меѓутоа, дека меѓу дел-речениците сврзани со овој сврзник се воспоставуваат различни односи, кои можеме да ги определиме како односи на надоврзување, на сопоставување и на противставување.

1. НАДОВРЗУВАЊЕ. Врската меѓу двете дел-реченици сврзани со *а* по правило не е многу тесна. За ова сведочат, меѓу другото, примерите во кои втората дел-реченица, која обично се врзува со сврзникот (иако се знае дека сврзниците во независносложените реченици стојат меѓу дел-речениците, а не се врзуваат за која и да е од нив), може да се јави употребена зад точка:
(1) *Огромна е оваа планина пред него.* **А** *тој е толку мал и беспомошен.*

Јарослав Бауер[2] забележува дека приредените сврзници употребени зад пауза изразуваат извесен однос кон претходниот контекст и имаат надоврзувачка функција, при што останува основното значење (составно, спротивно итн.). Авторот смета дека во вакви случаи сепак можеме да зборуваме за сврзничка функција на овие сврзници, за разлика од примерите во кои над надоврзувачката доминира воведувачката функција на сврз-

1 Блаже Конески, *Граматика на македонскиот литературен јазик*, Скопје 1966, стр. 338.

2 Jaroslav Bauer, *Spojky a částice*, Syntactica slavica. Brno, 1972, стр. 378.

никот (пр. *А јас ќе останам дома!*), па можеме да кажеме дека е тој, во случајот, партикула-сврзник.

Речениците во кои имаме однос на надоврзување можеме да ги поделиме на неколку подгрупи:

а. Реченици во кои со втората дел-реченица се воведува еден вид дополнителен коментар, често со надвременско значење и понекогаш со нијанса на спротивност:

(2) *Во спомените се гледаше себеси излагана,* ***а*** *никому не му е мило да се присеќава како бил излаган.*

(3) *Песната беше неговиот збор,* ***а*** *кој ја разбираше?*

(4) *Еднаш дваесет и седум дена леб со око не видовме,* ***а*** *беше зима.*

б. Во втората дел-реченица имаме показна заменка (*тоа*) употребена анафорски како знак за целосно опфаќање на претходната дел-реченица. Имаме, значи, случај на т.н. просентенцијализација, која во поинаков вид се среќава во релативните реченици, т.е. во т.н. релативно надоврзување. Сите долунаведени реченици можат да се претворат во релативни од овој вид. Меѓутоа, материјалот врз основа на кој ја работиме оваа статија во најголем дел е од нашата уметничка литература, за чиј јазичен израз не е карактеристично релативното надоврзување. Него далеку почесто го среќаваме во јазикот на науката и во јазикот на печатот. Примери:

(5) *Милка излезе на улица не водејќи сметка за својот изглед,* ***а тоа*** *многу ретко ѝ се случуваше.*

(6) *Таа систематски задоцнува,* ***а тоа*** *не е ништо друго освен живо саботирање.*

(7) *... и нас нè открива денот,* ***а тоа*** *е најлошото.*

(8) *Потоа со сигурност се знае,* ***а тоа*** *го знаеш и ти, стрико ми во тие години сакаше да направи големо херојско дело.*

(9) *Голема шанса на филозофијата,* ***а во тоа*** *сè повеќе се убедуваме, е да трага по смислата на човечкото постоење.*

Примерот (5) како релативно надоврзување ќе гласи: *Милка излезе на улица не водејќи сметка за сво-*

*још изглед, **што** многу ретко ѝ се случуваше.* Ваква трансформација, помалку или повеќе успешна, може да се направи и со другите примери. Примерите (8) и (9) покажуваат дека дел-речениците со *а* можат да бидат и вметнати.

в. Во оваа подгрупа среќаваме анафорски заменки како знаци за прономинализација, за упатување кон една именска група употребена во претходната реченица. Во јазикот на науката (како и во оној на печатот) во вакви случаи многу почесто ќе сретнеме нерестриктивни релативни реченици:

(10) *Во секое убаво присутна е смртта, **а таа** е само една тотална совршеност.*

(11) *Таа мисла продираше како отров, **а од него** немаше спас.*

(12) *Се потпира старицата, чекори, им се насмевнува на своите мисли, **а тие** сè повеќе ѝ ја исполнуваат молчаливата осаменост.*

Од овие реченици има само еден чекор до нерестриктивни релативни:

(10а) *Во секое убаво присутна е смртта, **која** е само една тотална совршеност.*

(11а) *Таа мисла навлегуваше како отров, **од кој** немаше спас.*

(12а) *Се потпира старицата, чекори, им се насмевнува на своите мисли, **кои** сè повеќе ѝ ја исполнуваат молчаливата осаменост.*

На овој начин добивме две индивидуализирачки нерестриктивни (10а) и (12а) и една квалификативна нерестриктивна релативна реченица (11а).

г. Примерите што ги вклучивме во оваа подгрупа се надоврзуваат на оние наведени под в., а од нив се разликуваат по тоа што во втората дел-реченица место да се јави анафорска заменка, се повторува истата именска група. Со повторувањето на една иста именска група во двете дел-реченици, карактеристично за некои наши

автори (особено: Вл. Малески и Сл. Јаневски) се постигнува особен стилски ефект:

(13) *Има* ***страст, а страста*** *е надахнување.*

(14) *Живее така некое село од господа заборавено, не знае многу* ***за светот, а светот*** *уште помалку знае за него.*

(15) *Тие личат на* ***луѓето, а луѓето*** *личат на нив.*

(16) *Црквата беше* ***рид од тули, а во ридот*** *лежеа жената и децата.*

(17) *Сè што преживеа од утрото фрлило* ***некаква сенка*** *во него,* ***а сенката*** *го брка сонцето.*

Сите овие реченици можеме да ги претвориме во нерестриктивни релативни:

(13a) *Има* ***страст, која*** *е вдахновение.*

(14a) *Живее така некое село од господа заборавено, не знае многу* ***за светот, кој*** *уште помалку знае за него.*

(15a) *Тие личат на* ***луѓето, кои*** *личат на нив.*

(16a) *Црквата беше* ***рид од тули, во кој*** *лежеа жената и децата.*

(17a) *Сè што преживеа од утрото фрлило во него* ***некаква сенка, која*** *го брка сонцето.*

Покажавме дека се овие трансформации можни, но не можеме да кажеме дека се за препорачување: прво, затоа што се губи оној стилски ефект што се јавува со повторувањето, второ, затоа што со воведувањето релативна дел-реченица може да се јави една нијанса на деловен стил, и трето, затоа што можат да се јават и такви примери, како што е примерот под (17), во кои релативизацијата доведува до нејасност (не е толку јасно надвременското значење на втората дел-реченица).

Земајќи ги предвид примерите под в. и под г., можеме да кажеме дека тие нагледно ни ги покажуваат етапите во изведувањето на нерестриктивните релативни реченици: прво – повторување на именската група во двете дел-реченици, при што таа може да врши различни функции во секоја од нив (на пр.: беше *рид ~ а во ридот);* второ – во првата дел-реченица имаме именска група, а

во втората анафорска заменка (на пр.: беше *рид ~ а во него)* и трето – на местото на анафорската заменка и на сврзникот *а*, земени заедно, доаѓа релативен сврзувачки збор (на пр.: беше *рид, во кој*).[1] Присуството на сврзникот *а* во првите две етапи го илустрира карактерот на односот меѓу релативизираната именска група и релативната дел-реченица кај нерестриктивните релативни реченици.

2. СОПОСТАВУВАЊЕ. При сопоставувањето може да стане збор за напоредност во вршењето на дејствата, која може да биде и лексички изразена, како во следниот пример од јазикот на печатот: *... од година на година се зголемува книжниот фонд,* ***а напоредно*** *со тоа се зголемува и бројот на читателите.*

Во зависност од тоа на која основа се врши сопоставувањето, можеме да ги изделиме следните подгрупи:

а. Овде ги вклучуваме примерите во кои имаме повеќе од две дејства, кои се редат едноподруго, а можат да се одвиваат паралелно или последователно. Се забележува извесна нијанса на градација, чија највисока точка е во дел-реченицата со *а*, како последна:

(18) *Луѓето зинаа, милиционерите одобрија со глава,* ***а*** *човекот со лопата издивна...*

(19) *Филка и Надежда се погледнаа прекучудени, Мане навчас се збуни како секогаш,* ***а*** *Калина направи лице кое кажуваше дека најпосле разбрала што било викањето на вечера.*

(20) *По ручекот Мануил отиде горе да легне, Тихон нешто делкаше во дворот,* ***а*** *Трена појде во градината да плее.*

Како што може да се забележи, во овие примери секое сопоставено дејство има свој вршител. И ако треба да се одговори на прашањето врз основа на што се врши сопоставување, одговорот ќе биде овде: врз основа на

1 Со оглед на карактерот на релативизираната именска група за овој пример може да се предложи уште еден вид релативна реченица: Црквата беше *рид од тули, каде што* лежеа жената и децата.

вршителите – тие се нагласени, што се гледа и од нивното место во дел-реченицата.

б. Во оваа подгрупа вклучуваме примери во кои имаме сопоставување на различни вршители на одделни дејства, често вршени паралелно. Во односот меѓу двете дејства нема ни нијанса на противречност, конфронтација:

(21) *Зурлите улаво пиштеа,* ***а*** *тапаните биеја одмерено и тапо.*

(22) *Тој послушно стоеше,* ***а*** *таа ја крена свеќата и му го осветли лицето.*

(23) *Тој почна да изговара некои неразбирливи молитви,* ***а*** *таа пееше некакви војнички мелодии.*

(24) ... *жена му влезе внатре да пригодува за спиење,* ***а*** *тој остана во дворот.*

(25) ... *некои ги држеа фенерите во рацете,* ***а*** *некои ги имаа пуштено на земја.*

(26) *Некои стекнаа светска слава,* ***а*** *некои се повлекоа...*

Напоредноста на двете дејства е особено видлива во примерите (25) и (26).

в. Две различни дејства, претставени како напоредни, можат да му се припишат и на еден вршител:

(27) *Трена ѝ рече на Босилка да донесе леѓен со вода,* ***а*** *таа отиде да побара крпа.*

(28) ... *им илаќаше на другите дрварчиња да му берат дрва,* ***а*** *тој лежеше до нив и ги задеваше.*

(29) ... *татко пак ќе се врати во Америка,* ***а*** *тебе ќе те остави глава на куќата.*

(30) ... *едната рака панично ја фрли во посоката на тупенката,* ***а*** *со другата ја затна устата.*

(31) *Долгиот со една рака го опипуваше ѕидот,* ***а*** *со другата го држеше Глигор.*

г. Сопоставувањето на две дејства може да се врши и на временски план, при што во двете или само во едната дел-реченица се јавува некој временски прилог:

(32) ***Првин*** *сечеа рафали,* ***а потоа*** *обградената темничина ги голташе пресечените луѓе.*
(33) ***Сега*** *ќе спијам,* ***а утре*** *ќе се обидам да решам и да сфатам сè.*
(34) ***Дење*** *докосуваа,* ***а ноќе*** *локаа ракиишта...*
(35) *Немам огледало и не можам да знам* ***кога*** *се смеам* ***а кога*** *ми се искривува устата како од болка.*

При сопоставувањето на временски план можат да бидат изнесени и спротивни дејства, т.е. во втората делреченица да се изнесува дејството што е спротивно на очекуваното:
(36) *Невеста доведе, венчањето падна,* ***а*** *тој сè уште на вересија работи.*
(37) *Оттогаш веќе беа поминати три години,* ***а*** *синот не се врати.*

д. Овде спаѓаат примерите во кои сопоставувањето на две дејства се врши врз основа на тоа што се поставува на преден план разликата во местото на нивното вршење:
(38) *...* ***овде*** *се главните,* ***а попат некаде*** *се вкрстуваат локалните возови.*
(39) *Од приемната беше тргната јајчовидната маса,* ***а на нејзиното место*** *лежеше ќиорот со телото на Филка Брашнарова...*
(40) ***Кон запад*** *беше рудникот и моето родно место, а оттаму допираа татнежи,* ***а од северната страна*** *минуваа црните стари возови.*
(41) *А свршеницата не се огласува на неговото довикување зашто тој е* ***во темницата,*** *а таа е* ***таму откаде што блика светлината.***

Примерот (39) може да се трансформира во нерестриктивна релативна реченица... ***јајчовидната маса, на чие место*** *лежеше ќиорот...* Поради присуство на анафорски употребениот показен заменски прилог *оттаму,* примерот (40) може исто така да се трансформира во нерестриктивна релативна реченица: ***Кон запад, од***

***каде што*** *дотираа татнежи, беше рудникот и моето родно место... П*римерот (41) содржи и нијанса на спротивност поради присуството на контрастот: темница ~ светлина.

ѓ. Најголем е бројот на примерите во кои имаме по две дејства со различни вршители и со нијанса на конфронтација, која произлегува од карактерот на дејствата. Дејството на втората реченица е донекаде спротивно на очекувањето произлезено од првата, но сепак не се работи за спротивности што заемно се исклучуваат:

(42) *Прашувам јас како нејзин маж еден ден, прашувам втор, прашувам така едно време,* ***а*** *таа молчи и само молчи.*

(43) *Дечињата спијат,* ***а*** *тој лежи оврлен како да му е цел свет на вратот.*

(44) *Ете, вели, ние ве рагаме,* ***а*** *вие ни судите.*

(45) *Твоите браќа умираат,* ***а*** *ти сакаш да станеш светица во организацијата.*

Всушност, овие, најмногубројни примери со сврзникот *а* претставуваат премин кон следната група, бидејќи содржат и нијанси на сопоставување и нијанса на противставување. Како што ќе може да се забележи, тешко е да се постави остра граница меѓу овие примери и примерите од првата подгрупа на следната група.

3. ПРОТИВСТАВУВАЊЕ. По правило, реченициите од оваа група можат да се трансформираат во допусни зависносложени, со што се покажува вистински спротивниот карактер на односот меѓу дејствата, од кои едното е исполнет услов, а второто претставува спротивност на логичната последица од него. Во оваа група ги изделивме следните четири подгрупи:

а. Спротивниот однос произлегува од содржините на двете дел-реченици:

(46) *Собата ја разладуваше ветарче од Дрим,* ***а*** *Калина ја бришеше потта на челото.*

(47) *Закана беше,* ***а*** *јас останав сосем мирен.*
(48) *Утре е рано,* ***а*** *по сокаците веќе се движат деца.*
(49) *Слушам зборови, секој збор го разбирам,* ***а*** *тешко ми е да ги доберам еден до друг.*

Сите овие реченици можат да се претворат во допусни, на пр.:
(47а) ***Иако*** *беше закана, јас останав сосем мирен.*

б. Во втората подгрупа ги вклучивме примерите во кои во двете дел-реченици се јавуваат зборови со спротивно значење:
(50) *Тој сака да насмее,* ***а*** *расплакува.*
(51) *Се обидов да бидам духовит,* ***а*** *знаев дека сум смешен и несмасен.*
(52) *Тој сакаше да ја развесели сосетката,* ***а*** *чу тага во сопствените зборови.*

в. Во оваа група, најголем е бројот на примерите од оваа подгрупа, која се одликува со присуство на негација во рамките на втората дел-реченица. Со негацијата се одрекува токму она дејство што може да се смета како логична последица на дејството во првата. Најилустративни во овој поглед се примерите со дејства што му се припишуваат на еден вршител:
(53) *Се гледаа со широко отворени очи,* ***а*** *не се видуваа.*
(54) *Куќа-до-куќа сме, пусто,* ***а*** *не се виѓаваме.*
(55) *Ќералот го фрлија ничкум,* ***а*** *Стојмира не го најдоа.*
(56) *... коњчињата се гонат,* ***а*** *не можат да се стасаат.*

Спротивниот карактер на односот меѓу дејствата кај овие примери станува уште позабележителен со појавата на партикулата *сепак* заедно со сврзникот *а*. Како што е познато, *сепак* може да се јави и во почетокот на една реченица (зад пауза) со која се даваат противаргументи на она што се изнесува во претходните. Освен тоа, *сепак* релативно често го среќаваме и во допусни реченици за засилување (повторување) на допусното значење: *иако – сепак*. Еве ги примерите со *а*:

(57) *Стојмир цврсто ја стискаше коската од неговото десно рамо,* ***а сепак*** *не усети тврдо под прстите.*
(58) *И сега ја чу вдовицата,* ***а очите сепак*** *не му скршнаа накајРеката.*
(59) *Еден ден пред тоа се договоривме за да се најдеме,* ***а таа сепак*** *не дојде.*

г. Примерите вклучени во оваа подгрупа се од два вида: такви што можат да се трансформираат во допусни реченици и такви кај кои оваа трансформација не е можна, па сепак спротивниот однос постои. Инаку, сите овие примери се одликуваат со негирање на глаголското дејство во првата дел-реченица. Да ги разгледаме речениците од првиот вид:
(60) *Не умееш да направиш нешто,* ***а*** *го урнуваш она што го создале другите.*
(61) *Никогаш пустина не сум видел,* ***а*** *знам: пустина носам.*
(62) *Не се прекрсти пред гробот од баба ти,* ***а*** *си јадел од раката нејзина.*
(63) *Тие во ништо не личат,* ***а сепак*** *се пријатели.*

По правило, кај сите примери од (46) наваму, при трансформацијата во допусни, првата дел-реченица можеме да ја претвориме во зависна со *иако*, а онаа зад *а* – во главна. Исклучок од ова претставува примерот (62), во кој токму дел-реченицата зад *а* треба да се трансформира во зависна, со оглед на тоа дека нејзиното дејство му претходи на дејството во првата дел-реченица: *Иако си јадел од раката на баба ти, не се прекрсти пред нејзиниот гроб.*

Вториот вид од оваа подгрупа може да се претстави со формулата: не (важи) А, туку (важи) Б. Речениците од овој вид можат да се јават самостојно или како реплика. И во едниот и во другиот случај со дел-реченицата што содржи негација се одрекува (имплицитно или експлицитно изразена) погрешна претпоставка, погрешно разбирање на определен израз или настан. Во втората

дел-реченица се дава точната алтернатива. Патем да споменеме дека самостојната употреба на една негирана реченица од ваков вид, во „контексти на оправдано негирање“[1] има свое оправдување и вредност на комуникативен план, а ако се јави заедно со точната верзија, добива, изгледа, повеќе стилска функција. Како и да е, со присуството во вакви примери *а* навлегува во сферата на употребата на *шуку* во македонскиот јазик:

(64) *Сенката не прашува,* ***а*** *послушно го следи човекот.*

(65) *Не викнав,* ***а*** *вреснав од болка.*

(66) *Не мислев на себе,* ***а*** *децата беа во моите мисли.*

За засилување на спротивното значење покрај *а* се јавува *само*:

(67) *Сега ништо не мислеше,* ***а само*** *шеташе по собата.*

(68) *Тој не можеше ништо да изговори,* ***а само*** *му ја стисна посилно раката на Аритона.*

* * *

Од сето изложено може да се заклучи дека сврзникот *а* се изделува од другите спротивни сврзници по тоа што може да служи и за поврзување на дејства што не се противставени едно на друго. Изгледа дека како најприродна негова средина можеме да ги третираме примерите во кои се врши сопоставување на вршители, на дејства, на временски отсеци и на месни пунктови како и надоврзувањето. Во оваа употреба сврзникот *а* се јавува како незаменлив, додека во примерите со спротивен однос меѓу дел-речениците може да се замени со другите, далеку поизразити спротивни сврзници.

1 Џудит Грин, Мишљење и говор, Београд, 1978, стр. 132.



# СВРЗНИКОТ АКО ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК[1]

Во *Граматиката на македонскиот литературен јазик* од Блаже Конески,[2] во главата за сврзниците, како подредени условни сврзници се наведени: *ако, ако ли, да* и *ли*. „Партикулата – сврзник“ *да* се одликува со „синтаксичка повеќефункцијност“,[3] а во врска со нејзината функција во реченицата има и други поставки со кои можеме да се согласиме.[4] Примарна функција на партикулата *ли* е прашалната. По наше мислење оваа партикула сама за себе не е показател на условна врска во еден условен период, во кој зависната реченица е прашална.[5] Поради горново го изделуваме *ако* како единствен сврзник во нашиот јазик чија најважна и најширока служба е воведување на условна зависна реченица и одделно го разгледуваме. За *ако ли* ќе стане збор во рамките на разделот за сложените сврзници со *ако*.

Уште во почетокот би сакале да изнесеме неколку терминолошки прашања. Во нашиот јазик е примен терминот *независносложени реченици* за паратаксички свр-

1 Оваа статија е работена врз основа на материјалот собиран во Одделението за современ јазик при Институтот за македонски јазик „Крсте Мисирков“ во Скопје.

2 Блаже Конески, *Граматика на македонскиот литературен јазик*, дел II, Скопје, 1956, стр. 247.

3 Збигњев Голомб, *Два македонски говора – на Сухо и Висока*, Македонски јазик, год. XI-XII, кн. 1-2, стр. 138.

4 Збигњев Голомб во Conditionalis typu bałkańskiego w językach południowosłowiańskich (Wrocław, 1964) изразува мислење дека *да* со глагол претставува всушност optativus subiunctivus.

5 Сп. соодветни примери од францускиот (Avait-il peur, il chantait pour donner peur à ceux qui la lui avaient donnée) и од германскиот јазик (Soll ich mit dir das Zimmer teilen, Pudel, so lass das Heulen), земени од L. Tesnière, Éléments de syntaxe structurale, Paris, 1966, стр. 595.

зувања и *зависносложени реченици* – за хипотаксички. Во рамките на *зависносложената реченица* се разликува од една страна *главна* реченица, а од друга: *подредена, зависна, потчинета, споредна* реченица. Би можеле да ги прифатиме термините *главна* и *зависна* реченица како двојка што значенски најмногу си одговара, но овде, од своја страна, покрај горните, би ги предложиле термините: *надредна* (за главна) и *подредна* (за зависна реченица).[1] Бидејќи се чувствува потреба за разграничување од една страна на поимот *реченица* во терминот *зависносложена реченица* и од друга – на истиот тој поим во терминот *зависна* или *главна* реченица (како што го имаме тоа на пример во француската терминологија),[2] би предложиле овде за оние реченици кои влегуваат во состав на сложената да се прифати терминот *дел-реченица*.[3]*

## 1.0. Семантички карактеристики на а к о. Повторено а к о. Распоред на речениците. Ред на зборовите во зависната реченица. Врската на а к о со глаголот.

1.1. *Ако* е подредувачки сврзник.[4] Воведува подредна реченица во рамките на зависносложена. *Ако*-речениците најчесто изразуваат условно-зависен однос меѓу дел-речениците, тие се условни зависносложени реченици. Сврзникот *ако*, како и сите сврзници на хипотаксата, го сметаме за составен дел на подредната дел-реченица.

1.2. Во *Граматиката на рускиот јазик* II дел – *Синтакса* II дел, овие реченици се именувани како сложени реченици со условни зависни[5] реченици, кои содр-

1 Сп. ги полските термини: zdanie nadrzędnie и zdanie podrzędnie.

2 Сп. phrase conditionnelle и propositions (conditionnante, conditionnée) – L. Tesnière op. cit. 592.

3 Што би бил слободен превод на полскиот термин zdanie skladowe.

* Од трите предложени термини: надредна, подредна, дел-реченица, прифатен е во практиката третиот.

4 Сп. рус. подчинительный союз, англ. subordinating conjunction, фр. conjonction de subordination, герм. unterordnende Konjunction.

5 Грамматика русского языка II, Синтаксис, часть, II, Москва, 1954, стр. 323.

жат услов под кој можело или може да има место тоа за што се зборува во главната реченица. Во *Синтаксата* издадена под редакција на Е. М. Галкина-Федорук[1] овие реченици се разгледуваат од аспектот на сврзниците и се вели дека таквите сврзници (*если, ежели, коли* итн.) служат за изразување условнопоследични односи меѓу главната и зависната реченица, т.е. зависната реченица, водена од еден од наброените сврзници, содржи услов при кој тоа за што се зборува во главната реченица може или можело да се оствари. К. Попов во својата *Синтакса*[2] условната дел-реченица ја определува како „подчинено обстоятелствено изречение за условие" и според него речениците од овој тип објаснуваат под какви услови ќе стане она за што се зборува во главната реченица. Правејќи споредба меѓу причината и условот L. Tesnière[3] ја карактеризира причината како наједноставен граматички поим од кој се изведува условот и според него ако причината изразена во една причинска реченица е дадена како услов надвор од кој изразениот процес во надредната нема да се реализира, подредната се вика условна. L. Tesnière ги дава следните термини: *phrase conditionnelle* за *условна зависносложена реченица; proposition conditionnante* за *подредната* дел-реченица (*„условувачка"* – затоа што го поставува условот) и за *надредната* дел-реченица – *proposition conditionnèe* (*„условена"* – затоа што го поднесува условот). Според J. Бауер[4] условните подредни реченици изразуваат околност за која е врзано реализирањето на дејството на надредната реченица или околност за која е врзана нејзината дејствителност. Ако се случи А, ќе се случи и Б, ако е правилно А – правилно е и Б. Во однос на надредната реченица, условната подредна има функција на прилошка определба за услов – тоа е реченица со функција на прилошка определба. Z Klemensiewicz[5] ги изделува условните зависносложени

1 Современный руский язык – Синтаксис, Москва, 1957, стр. 375.
2 К. Попов. Съвременен български език – Синтаксис, София, 1962, стр. 308.
3 L. Tesnière, op, cit, стр. 591 и натаму.
4 J. Bauer, Vývoj českého souvetí, Praha, 1960, стр. 305
5 Z. Klemensiewicz, Zarys składni polskiej, wyd. III. Warszawa, 1961, стр. 94.

реченици во рамките на поголемата група т.н. двократно сложени реченици со прилошкоопределбени подредни (wypowiedzenie dwukrotnie złożone z podrzędnym okolicznikowym). Прилошкоопределбената подредна реченица[1] изнесува факт задолжително потребен (наречен и „задолжителна причина") за да може да се оствари или да се остварува содржината на надредната реченица. Во класификацијата на сложените реченици што ја прави K. Polański во Składnia zdania złożonego w języku górnołużyckim,[2] условните зависносложени реченици се: хипотаксички, нерелативни и екстензионални. Понатаму[3] според него, содржина на подредната условна реченица е фактот од кој зависи реализацијата на дејството изразено преку надредната реченица.

Речениците со *ако* ги посматраме како дел од условните зависносложени реченици во нашиот јазик, како една нивна сврзничка „варијанта".[4] Во рамките на условната зависносложена реченица, подредната ја мотивира надредната преку условот што го изразува. Дејството на надредната реченица т.е. неговото реализирање се наоѓа во однос на директна зависност од условот изразен со подредната. Ако се оствари условот, ќе се оствари и дејството на надредната реченица.

1.3. Врз база на семантичкиот однос меѓу подредната и надредната дел-реченица во **ако**-речениците, можеме да изделиме повеќе групи, како што се: реченици во кои во надредната се искажува природната последица од условот (***Ако*** *бидеш мост, секој ќе те гази* – П*; ***Ако*** *ѝ слушаме ние децата што сакаат, ќе нѐ заведат далеку* – СП; ***Ако*** *му даваш на мало дете сѐ што сакат, ќе те натерат да му ја симниш месечината* – П); реченици во кои се нагласува поволноста или неповолноста на условот (***Ако*** *е село весело и моја фурка се преде* – П; ***Ако***

1 Терминот wypowiedzenie го преведуваме со *реченица*.
2 K. Polański, Składnia zdania złożonego w języku górnołużyckim Wrocław – Warszawa – Kraków, 1967, стр. 42-43.
3 K. Polański, op. cit. стр. 176.
4 Велиме: сврзничка, затоа што и во нашиот јазик се познати бессврзнички условни зависносложени конструкции т.н. асиндетонски.

* Кратениците се објаснети на крајот од прилогов.

*неговото благословено раче засее, и камењарот клас ќе исфрли* – СЈ); реченици, во кои од условот во подредната, се изведува соодветен заклучок во надредната дел-реченица (*А законот не е закон* ***ако*** *не се спроведува в дело и не се почита* – БК; ***Ако*** *е од татка ти, ќе се погодиме;* ***ако*** *си го спечалил ти – тешко* – ФК); реченици во кои се укажува на фактот дека условот е потребен но не и доволен да се изврши дејството во надредната реченица (***Ако*** *ме има за челад, белки не ќе ме забораве* – СП). Секако можат да се изделат уште извесен број групи *ако*-реченици врз база на овој критериум. Меѓутоа, ние ги изнесовме овие неколку овде само за илустрација, зашто разликите меѓу нив имаат минимално влијание на јазичниот израз на условниот однос и поради тоа тие не станале основа за негова внатрешна диференцијација.[1]

1.4. Најчист модел на зависносложена условна реченица како во врска со релацијата услов – последица, така и во врска со распоредот на дел-речениците, среќаваме меѓу законите од областа на физиката, хемијата и математиката. На пр.: ***Ако*** *се менува индексот на прекршувањето на ливчето од точка до точка, се менуваат и условите за максимум и минимум;*[2] ***Ако*** *меѓу николите се додаде уште една кварцна плоча со иста дебелина, аголот на свртувањето е двојно поголем;*[3] ***Ако*** *повлечеме со калциумовиот оксид преку натопената црвена лакмусова хартија, хартијата ќе стане сина*[4] итн.

1.5. L. Tesnière ги споменува случаите со две или повеќе подредни дел-реченици во рамките на една условна зависносложена реченица. За францускиот јазик, според него, е карактеристично тоа дека во првата од подредните реченици се јавува условниот сврзник *si*, а во втората – *que* најчесто со *le mode subjonctif* на глаголот.[5] Во нашиот јазик далеку е поголем бројот на примерите

1 J. Bauer, op. cit. стр. 305.
2 С. Бахчеванџиев, О. Печијаре, Физика за IV клас гимназија. II издание, Скопје, 1966, стр. 87.
3 С. Бахчеванџиев, О. Печијаре, op. cit. стр. 119.
4 Е. Матиевиќ, М. Кеслер, Хемија за VII клас, превод Д. Тошев, Скопје, 1958, стр. 150.
5 L. Tesnière, op. cit. стр. 596, – 21: S'il fait beau et que vous ayez le temps, nous pouvons aller nous promener.

во кои се повторува *ако* во секоја од подредните дел-реченици, од оние во кои *ако* се јавува само во едната од нив. Тоа е и природно зашто подредната дел-реченица без *ако* постои можност и да не се почувствува како условна, туку како извесен додаток – дополнување на претходната со *ако*. Примери со повторено *ако*: ***Ако*** *е убиен и* ***ако*** *не му направам парастос, ќе речат селаните, тоа чекаше таа* (МФ); *И почнува да му објаснува со мимики и гестови дека и него ќе го снајде истото* ***ако*** *ја измами Мара или* ***ако*** *со некоја своја непромислена постапка дури и ја разжалости* (М). Повторениот сврзник *ако* во некои примери, покрај својата примарна функција, служи и како стилско средство: *Ги викав јас добрите светци да ме поучат, да ми помогнат* ***ако*** *ги има,* ***ако*** *се добротвори,* ***ако*** *имаат срце* (ЖЧ); ***Ако*** *еден ден не можеш да ја носиш насобраната жега во себе, Руме,* ***ако*** *не можеш да си ја поткренеш главата...* ***ако*** *тутунешките ти ги стегаат рамениците, Руме, и* ***ако*** *не можеш повеќе... Оди* (СГ). Еве и еден пример за условна зависносложена реченица со две подредни без повторено *ако*: *А законот не е закон* ***ако*** *не се спроведува в дело и не се почита* (БК).

1.6. Во нашиот јазик се чести примерите за такви условни зависносложени реченици во кои алтернативно се изнесува еден услов (во потврдна и во одречна форма) со соодветни последици; имаме значи, две подредни и две надредни дел-реченици кои прават двојки од по две условни зависносложени реченици, кои меѓу себе можат да бидат сврзани (најчесто) со сврзникот *а*, т.е. да бидат сопоставени, а можат да бидат одделени и со точка и запирка или со точка. Примери: ***Ако*** *можеш да разбереш, доста ти се и овие зборови,* ***а ако*** *не можеш, што дека ќе ти зборувам и цел ден* (БК); ***Ако*** *не умрам, ќе заколам некој,* ***а ако*** *умрам, ни мртов спокојни не ќе ги оставам* (СЈ); ***Ако*** *знае човек да ѝ го заврти умот, ќе ја кандиса и за слеп сиромав, и за црн Ѓуптин да тргне;* ***ако*** *не знае и бег да ѝ се врти, ќе го направи мат и маскара и не оди* (СП).

1.7. *Ако* се јавува и во вметнати реченици кои имаат карактер на дополнителна забелешка; во вакви случаи *ако* нема функција на условен сврзник што воведува условна подредна дел-реченица, туку е само обичен

член на вметната реченица која има модален карактер и во извесна смисла претставува средство преку кое авторот или говорителот директно општат со читателот или со слушателот. Примери: *Не го тревожеше мајсторот што се победите во тој свет чиста илузија, зашто тој знаеше дека,* ***ако*** *се размисли добро, до тоа се сведуваат и многу работи што се чинат важни во животот* (БК); *Сигурно тоа беше дело на Павле Иваноски, но* ***ако*** *ја зборуваме вистината, тој беше до ужас намачен од својот неподнослив другар* (ЖЧ); *Ќе дојде тој, повтори таа и запеа некоја молитва што,* ***ако*** *си спомнувам добро, и јас ја знаев* (ЖЧ).

1.8. Би ги спомenale и оние примери во кои по речениците со *ако* како да следува извесна пауза. Се работи овде за отсуство на надредна дел-реченица. На реченицата водена од *ако* директно ѝ е доделена друга реченица (која можеме да ја определиме како некој вид декларативна) чиј однос со претходната не можеме да го дефинираме како однос подредна: надредна: ***Ако*** *се гледа тоа низ разбирањата на некои луѓе, јас всушност и бев изгубен* (МФ). Оваа реченица, условно, би можеле да ја претпоставиме во овој вид: ***Ако*** *се гледа тоа низ разбирањата на некои луѓе, ќе се види дека јас всушност и бев изгубен.* Други примери: ***Ако*** *ја бара грешката, таа потекнува оттаде што цртежите не беа одбиени на време* (БК); ***Ако*** *е за комунизам, јас сум комунист* (СЈ); ***Ако*** *се работи за електрификација, ние заземаме едно од челните места* (НМ); ***Ако*** *е зборот за него, имал тој некоја Деса овде* (СГ). Z. Klemensiewicz[1] ваквите реченици (особено од типот на последниот пример) ги нарекува *привидно условни.* Тој вели дека и овде подредната дел-реченица изразува задолжителна причина (в. т. 1.2.), но за говорителот таа е таква очевидност, што од неа фактички извлекува консеквенции во аподозата, иако формално ја дава само како претпоставка. Според Z. Klemensiewicz во ваквите случаи се работи за еден вид *реторичко условување.**

1 Z. Klemensiewicz, op. cit. стр. 97.

* Повеќето од наведените реченици всушност претставуваат илустрација на одделувањето на темата од ремата во рамките на т.н. функционална реченичка перспектива.

1.9. Сличен е случајот и со често употребуваните изрази „*ако* сакаш да знаеш“, па и „*ако* сакаш“. Овде се работи за претпоставена полна условна реченица која би гласела: „*Ако* сакаш да знаеш, ќе ти кажам“, и која најчесто се јавува во „скратен“ вид т.е. со „испуштена“ надредна дел-реченица. Примери: ***Ако** сакаш да знаеш мене ми е должен за еден збор и самиот цар* (ЖЧ); *Јас седум рани носам, **ако** сакаш да знаеш* (БК). И овде се работи за елипса на надредната дел-реченица и на дел-реченицата со *ако* директно ѝ се додава (или ѝ претстои) друга реченица со која не стои во условно-зависен однос. Дури, кога реченицата водена од *ако* се наоѓа на второ место, таа може да се посматра како незадолжителен додаток, забелешка.

1.10. Сврзникот *ако*, како и соодветните сврзници во други јазици, може, во ситуација кога води подредна дел-реченица во рамките на зависносложена, да има поинакви значења од условното или, поточно, значењето на односот меѓу дел-реченициите може да биде поинакво од нормалното, т.е. услов – последица. Ова е регистрирано во сите дела наведени под точка 1.2., а поопширно во статијата на Р. П. Рогожникова „Предложения с союзами *если и если бы* в современном русском языке“[1] за рускиот јазик. Р. П. Рогожникова ги регистрира овие односи меѓу реченицата со сврзникот *если* и главната реченица: условно-концесивен, условно-разделен, спротивен итн. Т. Маретиќ[2] смета дека условните сврзници водат потекло од прашални заменки, па од првобитното прашално кај нив се развиле и други значења: хипотетично, темпорално, каузално, концесивно итн. А Мусиќ[3] како првобитно значење на *ако* го смета концесивното, а односот меѓу реченициите го дефинира како адверсативен. Споменува и дека хипотетичките реченици можат

1 Р. П. Рогожникова, Предложения с союзами если и если бы в современном русском языке, Русский язык в школе, 1957, 6. стр. 41-46.

2 T. Maretić, Veznici u slovenskijem jezicima, Rad JAZU, Zagreb, во броевите: 86, 89, 91, 93. За условните сврзници во бр. 89 од 1888 год. стр. 61-128.

3 A. Musić, Rečenice s konjunkcijama „ako, neka, li“ u hrvatskom jeziku, Rad JAZU, Загреб, 1898 бр. 134, стр. 57.

да добијат желбена нијанса, особено ако отсуствува главната реченица.

Кај нас треба да се има предвид и постоењето на концесивен сврзник *ако*, кој од условниот, како што е познато, се разликува по тоа што е акцентиран. Во следниот пример ги среќаваме овие два сврзника напоредно употребени: ***Ак'*** *ти влеза нaдвор ќе т'истаа //* ***Ак'*** *је бунар триста с'жни ѓлобок* (М. Збор). Јасно е дека првиот сврзник (како и вториот скратен поради метриката) е условен, а вториот – концесивен.

1.11. Концесивното значење или концесивната нијанса во значењето на *ако*-речениците во нашиот јазик ја среќаваме прилично често. Можеме да наброиме повеќе примери во кои условниот сврзник *ако* без влијание врз содржината на реченицата се заменува со некој концесивен сврзник (*иако, макар што*): ***Ако*** *реков, дупка на небо не се отвори* (ФК). Поради интонацијата на оваа реченица овде не можеме да зборуваме за македонското концесивно *ако*. Ова го поткрепува и редот на речениците: подредна – надредна, кој е обичен за условните зависносложени реченици. Се работи за условниот сврзник *ако* чие условно значење избледело за сметка на концесивното. Горниот пример можеме да го интерпретираме вака: *Иако реков, дупка на небо не се отвори* (односно пообично: *Дупка на небо не се отвори иако (макар што) реков.* Од друга страна, овој пример би можеле да го интерпретираме и на овој начин: *Реков, но дупка на небо не се отвори,* со што добиваме адверсативна независносложена реченица. Сличен е случајот и со стиховите на К. Рацин: *Ако куќа не направив // со високи шимшир порти // куќа цел свет братски ми е // братски срце што отвора...* (КР). Овие стихови, како и горниот пример можат да се претставaт и како концесивна зависносложена реченица, а и како адверсативна независносложена. *Иако куќа не направив... куќа цел свет братски ми е... и: Куќа не направив... но куќа цел свет братски ми е.*

1.12.1. За ваквите сложени реченици во чиј состав се наоѓа една дел-реченица водена од *ако* и чии дел-реченици имаат концесивно или адверсативно значење на меѓусебниот однос, е карактеристична спротивноста

во односот која формално може да се изрази на различни начини. На прво место по бројот на примерите доаѓа негацијата. Во ред случаи глаголот во дел-реченицата со *ако* е во потврдна, а глаголот во надредната дел-реченица во негирана форма. Субјектот може да биде еден за двете дел-реченици или среќаваме два субјекта, а можат да се сретнат и безлични глаголи. Примери: ***Ако** си ортак во работата, не си ортак во вerата* (ФК); ***Ако** сум црн, не сум Агуптин* (П); ***Ако** баба лажи, трап не лажи* (П); ***Ако** ти на смеја си се женил, јас на смеја не сум се ом'жила* (ФК); ***Ако** е мачно да се зборуе, не е мачно да се трае* (П). И обратно, глаголот на дел-реченицата со *ако* се јавува во негирана, а глаголот во надредната дел-реченица – во потврдна форма: ***Ако** не умејт да најрајт, умејт да расипит* (П); ***Ако** не му сторам добро, како да е ќе му сторам некое зло* (МЦ); ***Ако** пари немиш Стано // Јази пари им'м* (МП); ***Ако** брата си немаме // Мајка ни е уште млада...* (М. Збор); ***Ако** не течит, капит* (П).

1.12.2. Кон првата група примери во оваа точка ги приклучуваме и примерите во кои во надредната дел-реченица се јавува *та* во функција на корелат на *ако*: ***Ако** сум ти жена, та не сум ти робинка; **Ако** сум помак, та не сум амак; **Ако** е чорбаџија, та господ не ми е; **Ако** сум го земал, та не сум го украл* (сите од П). Овде *та* се јавува како партикула за засилување.

1.12.3. Во извесен број примери како корелат на *ако* во надредната дел-реченица се јавува *барем*. Присуството на *барем* ни укажува на засилување на концесивната нијанса во значењето на односот меѓу дел-речениците: ***Ако** не играме добро, барем имаме одличен терен* (НМ); ***Ако** не сум правил, барем през плот сум гледал* (П); ***Ако** студи, барем раат сме од животинките што нè мачеа* (МЦ); ***Ак'** не ме клаиш в кочиа // Баре клаи ме на коња!* (М. Збор); ***Ако** изедит месото, коските баре ќе и остаит (П):*

1.12.4. Како корелат на *ако* може да се јави и *ама*. Примери: ***Ако** го менал рувото, ама табиетот не (го менал)* (ФК); *Умнио човек, **ако** пие вино и ракија, ама умо не си го пиет* (П); *Пчелата **ако** е мала, ама можи мед да збират* (П); *На овцата **ако** се стрижит волната*

*(ама) не се одервит кожата* (П). Во овие примери се работи за концесивно *ако*, што има и посебна интонација при изговорот. Од друга страна пак, *ама* укажува на адверсативен однос меѓу дел-речениците и овие примери дури би биле и пообични без *ако*: Го менал рувото *ама* табиетот не.

1.12.5. Концесивно значење добива *ако* и таму каде што е употребено со сврзникот *и*, во сложен сврзник *и ако*: ***И ако** го вида, бела Јано, ја не го познавам* (МП); *ќе го галам и **ако** нeќум* (МЦ).

1.12.6. На крајот, ќе кажеме дека има и една група примери во кои односот на спротивност меѓу дел-речениците не добива посебен формален израз туку го откриваме врз база на значењето на речениците, т.е. најчесто врз основа на противставувањето на два збора: ***Ако** сум парталав, сум чесен* (ФК); ***Ако** вие ми сторивте зло, јас еве ќе ви сторам добро* (МЦ); ***Ако** сум си малечок, // Имам стрико поголем, // Нему ќе ја прстенвам...* (М. Збор); ***Ако** е испасена тревата, корењата ушче стоет* (ФК); ***Ако** не ми помогвиш, не одмогви ми* (ФК); ***Ако** не добиеме, нема што да изгубиме* (СП):

1.12.7. Примерот: ***Ако** кај Бојана беше Колобан граѓанец и знаеше за тие луксузи, овдека Доста беше граѓанка и пол* (СП) може да се интерпретира како независносложена реченица со сврзникот *а*. Меѓу двете дел-реченици имаме однос на сопоставување.

1.13.1. Познато е во повеќе јазици заемното проникнување меѓу условните и темпоралните реченици, па и меѓу сврзниците. Кај нас темпоралното *кога* може да се употреби и во условна зависносложена реченица.[1] За условните сврзници постојат мислења дека можат да се употребат со временска нијанса тогаш кога се води сметка за времето при исполнувањето на условот.[2] За рускиот јазик[3] темпоралната нијанса на речениците со сврзникот *если* особено јасно се пројавува во случаите „кога во главната реченица има корелат *тогда*". Во нашиот јазик *ако* може да се јави во корелација со *тогаш*: ***Ако***

1 Бл. Конески, op. cit. стр. 219, т. 456.
2 Т. Маретиќ, op. cit. бр. 89, стр. 92.
3 Р. П. Рогожникова, op. cit. стр. 41

*йадне̄т крсте̄тна барјака, // **Тоīа** йорти сама да оīвориш* (М. Збор). Во овој пример *ако* си го задржало своето условно значење, но е употребено и со извесна темпорална нијанса, која секако се должи на присуството на *тоīаш*, кое во случајов е употребено со чисто временско значење. Но *тоīаш* го среќаваме и во т.н. „чисти" условни реченици без временско значење (за што ќе стане збор во разделот за помошните зборови во аподозата – в. 3.0., 3.1., 3.2.).

1.13.2. *Ако* без корелатот *тоīаш*, а со извесна временска нијанса во значењето го среќаваме во овие примери: ***Ако** беше човек во ливадите Боīородица, йостојано беше свесен за близината на езерото* (МФ); ***Ако** влезе несреќата во една куќа, таа долīо таму ќе си ја врши својата работа* (МФ). Се разбира, и овде примарен е условот.

1.14. Само во еден пример го сретнавме *ако* употребено во значење на прашалното *дали*: *Едно утро и тоа ќе стане: // ќе йаднат йтиците // ќе се разбудат стеблата // ќе дојдат водите... // Ти тоīаш йрашај īи // йред да īи однесат витлите // йред да īи исйие земјата // йред да ги йокрие маīлата – // каде е, йрашај īи, // **ако** е в йоле // **ако** е в крчма // **ако** е в јама? // Ти йрашај īи – // неīде ќе сум* (СЈГК). Од гледна точка на синхронијата, ваквата употреба на *ако* е необична во нашиот јазик, но тоа не значи дека ако се бараат, не можат да се најдат нејзините корени во развитокот на нашиот јазик. Инаку, ваквата употреба на условните сврзници е позната и во други јазици (на пример во полскиот, во кој од современа гледна точка се третира како архаизам).

1.15.1. Во врска со распоредот на дел-речениците во рамките на една условна зависносложена, во *Синтаксата на АНСССР* се регистрирани сите возможни случаи (подредната да се наоѓа на прво место, потоа во постпозиција и во интерпозиција), при што се водело сметка како за внатрешните односи меѓу дел-речениците (истакнување на условот, неговата важност, истакнување на последицата), така и за нивната комуникација со други реченици (зависен однос на надредната во рамките на поголеми конструкции и сл.). За L. Tesnière по принцип

условувачката реченица е протаза, а условената – аподоза, затоа што е природно последицата да му следува на својот услов. Формулата на С. О. Карцевский[1] за условните зависносложени реченици укажува на тоа дека тој надредната реченица ја смета за функција на подредната, дека следува по неа и дека оваа состојба одговара на природниот ôд на настаните, бидејќи резултатот може само да следува по својата причина. Според неговото мислење, ако се наруши овој нормален ред на речениците (надредната да дојде напред) се нарушува и условно-последичниот однос, надредната дел-реченица го губи своето последично значење и станува автономна.

1.15.2. Примерите со коишто располагаме укажуваат на мнозинство случаи со т.н. нормален ред на дел-речениците, т.е. подредна ~ надредна. Ваквиот распоред на дел-речениците ќе го наречеме необележен или неутрален, а обратниот, т.е. надредна ~ подредна – обележен (маркиран). Покрај мнозинството примери со необележен ред на дел-речениците, сретнавме и определен број примери со обележен ред. Појавата на ваквиот обележен распоред на дел-речениците би можела донекаде да се објасни со отсуството на некој често употребуван корелат на *ако* во надредната дел-реченица. Присуството на корелат во надредната дел-реченица го оневозможува обележениот распоред. Кај нас како корелат се употребува *тогаш*, но и тој прилично ретко. Во случаите кога имаме корелација *ако ~ тогаш* обележениот распоред не е можен: ***Ако*** *сите го велат тоа,* ***тогаш*** *тоа е токму така* (ЃА). За случаите од овој вид е јасно дека кога би се извршила „инверзија", корелатот би отпаднал.

1.15.3. Анализата на односот на глаголските времиња во подредната и надредната дел-реченица може да доведе до интересни заклучоци во врска со обележениот распоред на дел-речениците. За ова ќе стане збор во разделот за односот меѓу глаголските времиња. Сега ќе кажеме само дека овој однос донекаде се разликува од

1 С. О. Карцевский, Бессоюзие и подчинение в русском языке, „Вопросы языкознания", 1961, 2, Москва, стр. 125 и натаму. Формулата за условните реченици е к/t.

односот меѓу глаголските времиња во реченица со нормален распоред на дел-речениците.

1.15.4. Најголем број од примерите со обележен ред на дел-речениците се одликуваат со модалност изразена на разни начини: со модална форма, со некој од модалните глаголи и сл. Интересен е фактот дека по бројност далеку ги надминуваат другите, примерите со заповеден начин во надредната реченица: *Бела йейеруго на шемни снишша госшин, // одлешај негде кон небило, небило* ***ако*** *си била!* (ГТ); *Вие и сега йолегнеше си* ***ако*** *сше уморни* (БК); *Намешни се со нешшо,* ***ако*** *слегуваш долу* (СГ); *Нека се каже сам* ***ако*** *е јунак* (Разгл.). Во рамките на примерите од овој вид помногубројни се оние во кои во подредната дел-реченица се јавува модален глагол: *Клај го волко да ши и йасиш овцише,* ***ако*** *сакаш да ши и издави сише* (П); *Посшроеше се* ***ако*** *не сакаше надвор да излезеше* (ЖЧНП); *Сшегај си и ремењешо* ***ако*** *сакаш йойова снаа да бидиш* (СП); *Кажи, чесшиша царице, йрао,* ***ако*** *сакаш даше йросшам* (МЦ).

Овде би ги приклучиле и примерите во кои надредната претставува заклетва: *Госйод нека ме казни* ***ако*** *сум луш на шебе* (ЖЧНП); *Рисјанин да не сум* ***ако*** *ше лажам* (П); *Жими сише свешци, да си клам шашка во гробош* ***ако*** *лажам* (МФ); *Девеш години да лежам болна, девеш йосшели да искинам,* ***ако*** *сум ши го заклала јас дешешо* (МЦ).

1.15.5. Во примерите со модални глаголи во надредната дел-реченица најчесто се јавува глаголот може; *... може човек да оздравее,* ***ако*** *сака многу да оздравее* (МФ); *Преземањешо може да се йокаже нефункционално,* ***ако*** *йоешош не го корисши за свои индивидуални цели* (Разгл.); *Гледајќи го оддалеку човек може дури и да се исйлаши од неговаша йојава* ***ако*** *не го йознава неговошо добро долго лице* (ЖЧП) и глаголот *шреба: Борчлијаша шреба да се моли,* ***ако*** *нема да си йлаши* (П).

1.15.6. За сите горенаведени примери е карактеристично тоа дека може да се изврши разместување,

т.е. обележениот ред на дел-речениците да се претвори во необележен, без некои особени промени. Па сепак, мораме да кажеме дека при обележените „варијанти" на овие примери се чувствува (за нијанса) извесно ослабување на условно-последичната врска. Освен тоа при обележениот ред на овие реченици „ударот" паѓа на надредната дел-реченица.

Од ваков карактер се и една група примери кои по структура не можеме да ги вклопиме во горните групи: Будала го слагаат чоека, ***ако*** *оди по правина и по бога* (П); *Ќе ти кажам јас зошто* ***ако*** *те завлечкам в участок* (БК); *Јас ќе полудам* ***ако*** *сè уште останам* (ЖЧП); *Кај уличната светилка ќе те чекам,* ***ако*** *дојдам пред тебе* (СГ); *Земјава не ќе се отвори* ***ако*** *го обесат* (СЈС).

Примерите од точките 1.15.4., 5., и од оваа, би ги нарекле преодни видови меѓу обележениот и необележениот ред на дел-речениците.

1.16.1. Во друга група ги вклучуваме примерите со обележен ред на дел-речениците во кои од разни причини не може да се изврши преместување. Такви се, на пример, речениците во кои пред *ако* во подредната се јавува сврзникот *ама* со што се воспоставува адверсативен однос меѓу нив, покрај првобитниот условен. Во овие случаи се потврдува поставката на С. О. Карцевский дека со обележениот ред на дел-речениците во рамките на една условна зависносложена, ослабува условно-последичниот однос, надредната добива извесна самостојност, станува автономна. Затоа, во нашиов случај се чувствува потреба условот да се додаде со помош на друг сврзник кој се јавува пред *ако*. Во нашите примери, во надредната дел-реченица обично се јавува модалниот глагол *може*: *Јас можам да ја затнам дупката дедо,* ***ама ако*** *ми дадеш нешто бакшиш; Можам да ти наполнам три вреќи лаги,* ***ама ако*** *ми напраиш надвор од градот три чардаци* (МЦ); се јавува и глаголот *сака*: *Господ секого сака да го благосои,* ***ама ако*** *сака тој (П); – Али сакаш домаќине да те откопам? – Сакам, домаќинко,*

***ама ако*** *речиш поинаку* (МЦ). Други примери: *Ќе ти кажам, честити царе,* ***ама ако*** *ми се таксаш оти не ќе се налутиш* (МЦ); *Пушти го на работа,* ***ама ако*** *има сенка* (П); *Јас не те давам пред деветнајсет,* ***ама ако*** *си го бериш умот...* (СП).

1.16.2. Има и такви примери со обележен ред на дел-речениците во кои *ако* се јавува со *само – само ако,* но не може да се каже дека *само ако* е факт што го спречува необележениот ред, бидејќи има примери со *само ако* и со необележен ред на дел-речениците. Примери: *Подобро веднаш да си одат,* ***само ако*** *имаат некоја сколободија со власта* (БК); *Колку за гуски кубење многу сум мајстор,* ***само ако*** *ми паднат в раце* (МЦ). Во следниов пример условната зависносложена реченица се наоѓа во рамките на една поголема целина, при што надредната се наоѓа на прво место бидејќи се надоврзува на претходната, па од ова е зависен редот на дел-речениците на условната. Во подредната се јавува *само ако*: *Тој нејќеше да падне таква сенка на неговото чувство, а освен тоа сега му се чинеше дека ова момче ќе може да го загрее за себе* ***само ако*** *успее да му ја претстави својата потреба како една заповест од животот* (БК).

1.16.3. Кон овој пример се надоврзуваат една група примери во кои надредната дел-реченица започнува со *дека (оти)* и се јавува како декларативна на претходната. Во подредната се јавува *ако.* Во вакви случаи за нашиот јазик е понормален обележениот распоред на дел-речениците: *Отец Арсенија виде дека Столе ќе биде одличен подвизник* ***ако*** *го кандиса да го заборави овој свет* (СП); *Ветрот тропаше на вратата закануваjќи се дека ќе ја искрши* ***ако*** *не му отворат* (СЈ); *Оти кога пиштеше камшијата турска над глава и кога ме удираше, и тогај мислев дека ќе биде добро* ***ако*** *успеат* (ТК); *И го плашел оти душата ќе му ја извади* ***ако*** *не го стори тоа* (СП). И на крајот, еден пример од овој вид со директен говор; *... ни рече не се враќам* ***ако*** *не се врати државата* (МФ).

1.16.4. Во посебна група ги изделивме таквите условни зависносложени реченици со кои се искажува прашање, било да се во рамките на поголеми конструкции било да се јавуваат самостојно. Во овие примери прашална е надредната дел-реченица и „ударот“ паѓа на неа, односно на прашањето.* Примери: *На крв мириса ноќта, на крв мириса воздухот, што правиме **ако** ни се вратат пак, мислиме* (ЖЧНП); *Што ќе правиме, од што ќе живееме **ако** си го немаме* (ТК); *Што ќе видиш **ако** дојдат војниците?; Добро, што добиваш ако пукаш цел ден?* (МФ); *Синот навистина сега се исплаши што ќе се случи тоа со нивната куќа **ако** старецот не се вразуми* (ЖЧНП); *Всушност кој нема да убие и кој нема да украде, **ако** му се даде прилика?* (М). Во рамките на овој вид реченици се јавуваат такви прашални за чија структура е карактеристично *што* во надредната и *ако не* во подредната реченица. Редот на дел-речениците е обележен и не може да се промени во необележен: ***Што** можеше да биде причина за пропагањето на убавата Розија **ако** не тоа нестабилно и слатко срце* (М); *И **што** можев друго **ако** не да му пишам да не си оди, и да ги поздрави сите* (СД); *Тоа е барем просто и јасно иако не е јасно **што** ѓавол пие **ако** не ракија* (Разгл.); ***Што** да има во војна **ако** не пукање?* (Разгл.) и примерот: *За **кого** ќе пишувале олкави буквишта **ако** не за вас?* (Разгл.). Всушност, *ако* овде не воведува потполна подредна дел-реченица – глаголот е обично испуштен зашто се работи за истиот глагол од надредната реченица само во негирана форма.

1.16.5. Освен во прашалните, *ако не* се јавува и во исказни реченици. Што се однесува до глаголот во подредната дел-реченица, тој е исто така испуштен, затоа што обично се работи за истиот глагол од надредната во негирана форма: *Треба да ти е жал **ако не** друго* (МФ); *Од сето тоа тој веќе беше начисто осигурен во нејзи-*

* Всушност, како што е познато, во секоја зависносложена реченица, ако се претвора таа во прашална, белегот за прашалниот карактер го добива главната дел-реченица.

*наша наклоност,* ***ако не*** *и вистинска љубов* (БК); *Се обзорило и си зел една кошница в рака, па отишол над градо да собери троа коприви, да му сфари на децата да сркнат на ручек коприви,* ***ако не*** *чорба од јагне* (МЦ). Подредната дел-реченица може да се јави и во овој вид: *ако не може веќе...* Примери: *Сепак издемна еден ваков момент, да го жегне малце,* ***ако*** *не може веќе друго* (БК); *За моја среќа и нему во истото време му попуштиле чевлите, та требаше да бара поправка,* ***ако*** *не може веќе да добие и нови* (БК); *Стојмир тогаш стори усилба да чекори барем темелковски* ***ако*** *веќе не може скоевски* (Разгл.).

1.16.6. За сите примери од оваа точка е карактеристично тоа што поради местото на подредната дел-реченица условот што таа го изразува се чувствува во извесна мера како додатен, како дополнување. Меѓутоа, има примери кои ние ги изделивме и во кои автономноста на надредната дел-реченица која е на прво место е повидлива и со тоа, подредната го дава условот како дополнителна информација, дополнителен коментар, а во некои случаи и како извесно сомневање. Примери: *...Дојде, слушаш, шепна, дојдов зелен //* ***ако*** *е смрт сè она што е бело* (СЈГК); *Четвртиот дел, според мене, му припаѓа на царот, и консеквентно, би требало да се издвои со наводи,* ***ако*** *овој графички знак си ја запазува функционалноста* (Разгл.); *Требе порано да се оди, оти литургијата трае два саати* (***ако*** *не ги прескокне половината молитви, што си имаше обичај)* (СП); *После, и изгледот му е некако градски и селски,* ***ако*** *може да има некоја средина* (СП); *Се разбуди* ***ако*** *спиел, или заспа за да му стане појасно што ќе се случи утре* (СЈС).

1.16.7. Обележениот ред на дел-речениците може да се јави и кога условната зависносложена реченица влегува во составот на поголема целина, при што, надредната, надоврзувајќи се на друга, доаѓа пред подредната. Примери: *А сејмеништата ќе надојдат. Како ќе им текне: или ќе се смилат,* ***ако*** *е болна невестата, или*

*ќе ја потераат* (ТК); *Не ги бркај, веленцето е убаво и ќе го земе некој друг* ***ако*** *ги избркаш* (МФ); *Кажете ми што добро сакате да ви сторам и ќе ви го сторам* ***ако*** *је возможно* (МЦ).

1.16.8. Со обележен ред се јавуваат и една група примери во кои со надредната дел-реченица се изразува лично мислење, личен став. Промена на редот во овие случаи не е можна затоа што се работи за еден затврден начин на изразување, карактеристичен повеќе за новинарскиот стил. Примери: *Не е излишно* ***ако*** *се потсети на тоа дека ова ново паролаштво веќе ги рашири своителастари* (Разгл – овој пример можеби би бил пообичен со *да*: *Не е излишно* ***да*** *се потсети,* при што глаголската форма со *да* би имала значење на инфинитив, па поради тоа не би се работело за условна зависносложена реченица); *Не ќе згрешам* ***ако*** *кажам дека овој дом прилегаше на еден свет поинаков од светот* (СЈС); *Нема да погрешиме* ***ако*** *речеме дека нашиот актив не постои* (МБ); *Ова е особено значајно* ***ако*** *се има предвид фактот дека невработените во Македонија во просек добиваат 15 000 динари* (НМ); *Нема ништо ново да кажам* ***ако*** *забележам дека библиотеките за кои станува збор немаат... некаква евиденција за целокупната дејност* (Разгл).

1.17. Во подредната дел-реченица *ако* по правило е во почетна позиција. Меѓутоа, во извесен број примери пред *ако* може да се сретне најчесто еден, но и повеќе зборови. За ваквиот обележен ред на зборовите во подредната дел-реченица често е карактеристичен фактот дека зборот што се „вади“ пред *ако* се наоѓа во оваа позиција со цел посебно да се акцентира: *Палецот* ***ако*** *не беше, ништо чоекот не ќе направеше* (П); *Пари* ***ако*** *немаше на веков, судни маки ќе тргаше чоекот* (П); *Секоја пчела* ***ако*** *би брала мед, бумбарот би набрал најмногу* (П); ... *веленцето* ***ако*** *не ти го дајеф, жива вода ќе станеше* (МЦ); *Јас* ***ако*** *не ти го излекуаф прсто, ќе си беше бес прс* (МЦ); *Јас такфие момчиња* ***ако*** *и сакаф,*

*ќе си седеф дома* (МЦ); *После, меѓата* ***ако*** *не му чини на некого, ти ќе си бараш работа, ние ќе си бараме измекар* (СП); *Доста* ***ако*** *сака да ни помогне, лесно ќе ја излекуаме таа болка и таа маана* (СП); *Ти* ***ако*** *умреш, и деца ќе предадам, и јас самата ќе се предадам, овдека* (ТК). Од овој вид најчести се примерите од народните пословици. Пробата за промена на обележениов ред на зборовите во подредната дел-реченица со *ако* нè доведува до поделба на примерите со овој ред на две групи. Во првата спаѓаат оние од видот на горенаведените. За нив е карактеристично дека промена на редот може да се изврши: ***Ако*** *не беше палецот, ништо чоекот не ќе направеше* итн. Меѓутоа, овде се забележува (ова важи за скоро сите пословици) дека со промената на редот се нарушува внатрешната симетрија меѓу двата дела на пословицата.

Во примерот: *Ти* ***ако*** *ме фатиш за глаа, јас ќе те фатам за браде* (П), *ти* се сопоставува на *јас*, нивните места во дел-речениците се почетни. Примерот: *Рибата* ***ако*** *ја исушиш и* ***ако*** *ја сомелеш, можела да се меси како брашно* (МФ) можеме да го толкуваме како пример за интерпозиција на подредната (овде условна) реченица во рамките на надредната. На овој заклучок нè наведува обидот за промена на редот: *Ако ја исушиш и ако ја сомелеш, рибата можела да се меси како брашно* (ваквиот ред на зборовите го сметаме за понормален отколку кога би претпоставиле: *Ако ја исушиш и ако ја сомелеш рибата, можела да се меси...*). Од овој вид се и примерите: *Чоекот* ***ако*** *сам не се бендисаше, сам себе ќе се убиеше* (П); *Сиромаштијата* ***ако*** *сама дојди, нека добре дојди* (П). Има и такви примери во кои со „извлекувањето" на некој збор пред *ако* се одбегнува оддалечувањето на сврзникот од глаголот: *Некој* ***ако*** *не ја донесе пушката, или пиштолот, или некое друго оружје што го имате, тие ќе го најдат...* (МФ); *Некоја жена* ***ако*** *је фатена од нави, треба да била некаде* (МЦ).

1.18.1. Како одделно го разгледуваме прашањето за врската на *ако* со глаголската форма во подредната

дел-реченица, т.е. за местото на *ако* во однос на глаголот. Сосем мал е бројот на примерите во кои *ако* не е во непосреден допир со глаголската форма. (Како примери со непосреден допир меѓу *ако* и глаголот ги сметаме, сосем природно, и оние во кои меѓу сврзникот и глаголот се јавуваат: негацијата, кратките форми од личните заменки и кратките форми на повратната заменка, форми, кои во нашиот јазик се јавуваат пред глаголот). Примери: ***Ако*** *кажам, ќе се йоболам* (МЦ); ***Ако*** *ше фашев, ќе видеше зошшо си се родил, йроклешник* (МФ); ***Ако*** *не го донесиме, сише ќе не исечи* (МЦ); ***Ако*** *си носев со магарињаша йесок, до гроба се ќе си носев и аир не ќе видев* (МЦ); ***Ако*** *се вашам, не ќе можам да се йушшам* (МЦ).

1.18.2. Најмалку примери (од оние со коишто располагаме) со друг збор меѓу *ако* и глаголот се јавуваат во групата во која *ако* не е во почетна позиција (в.т. 1.17.); соодветно со бројот на примерите, на второ место доаѓаат случаите со необележен ред на дел-речениците и на крајот, релативно најмногу примери со „вметнат" збор меѓу *ако* и глаголот среќаваме во случаите со обележен ред на дел-речениците. Како општа забелешка за сите овие примери ќе кажеме дека се далеку почести случаите во кои *ако* е одделено од глаголот со други зборови во уметничката литература – за народните приказни најчесто е карактеристичен непосредниот допир меѓу *ако* и глаголот.

1.18.3. Од примерите во кои *ако* се наоѓа во почетна позиција, сретнуваме само два (две пословици) во кои *ако* е одделено од глаголот. Придавката *сам* што стои меѓу нив е посебно нагласена: *Чоекош* ***ако*** *сам не се бедисаше, сам себе ќе се убиеше; Сиромашшијаша* ***ако*** *сама додди, нека добре додди* (П).

1.18.4. Во примерите со необележен ред на дел-речениците *ако* се одделува од глаголот најчесто со субјектот на подредната дел-реченица, и тоа често тогаш кога подредната дел-реченица има и објект: ***Ако*** *ученикош не йокажува усйех, навреме може да се йреквалифи-*

*кува* (МБ); ***Ако*** *играчите на Партизан се залагаа во текот на целиот натпревар, тие ќе извојуваа поубедлива победа* (НМ); ***Ако*** *морската алга се сведе на екстракт, ќе се пронајде ручекот на иднината* (СЈС); ***Ако*** *татко сторил нијет и дал збор без мене, нека ме има он на душа...* (СП); ***Ако*** *лугето му простат на чоека на овој век, на тој век и госпо ќе му простел* (МЦ). Меѓу *ако* и глаголот може да се јави и објектот покрај субјектот: ***Ако*** *Александар Поповски создавањето на песната го прифаќа само како шаховска игра, тогаш единствениот впечаток што го изнудува оваа песна е, секако, во искреното признание што го носи нејзиниот наслов а кој гласи: „Непознавање на песната"* (Разгл). Како во горните, така и во примерите што следуваат, се среќаваме со прашањето на стилот. На пример: ... *узна:* ***ако*** *некој не му помогне, нема да стане* (СЈ); ***Ако*** *некој го запрашуваше, тој сеедно ја повторуваше својата приказна* (ЖЧП). Редот на зборовите може да се промени (...узна: *ако* не му помогне некој, нема да стане) но изразот не е веќе истиот; неговата експресивност избледува, се губи посебната нагласеност на „некој". Во примерите: ***Ако*** *сите го велат тоа, тогаш тоа е токму така* (ЃА); *Ами* ***ако*** *јас не ви подадам рака, кој друг ќе ви се најде?* (СЈ) се среќаваме пак со посебната нагласеност на субјектот, но има случаи (во новинарската реч) во кои не се работи за нагласување на субјектот, туку за влијание од српскиот односно од хрватскиот јазик: ***Ако*** *тоа биде остварено, тогаш ќе се оствари и специјалноста на кадрите* (МБ); ***Ако*** *тоа не се случи, би требало и него да го собориме...* (НМ). Субјектот може да се јави меѓу *ако* и глаголот и во случај кога на него се надоврзува релативна реченица која оди по него: *Но* ***ако*** *тој, што ја пасит, успеит во това време, кога другиот ја кљошкат, да кладит стапчето во неговата дупка, тога другиот ке пасит коткати* (М. Збор). Во позиција меѓу *ако* и глаголот среќаваме и објект: ***Ако*** *тоа не го памети Савка на Благоја, друг човек нема во селово кој би знаел* (СЈ).

1.18.5. Во народната и во уметничката поезија среќаваме повеќе примери со *ако* одделено од глаголот и тоа како со субјект така и со објект и со прилог. Покрај горенаведените причини, за ваквото „вметнување" други зборови меѓу *ако* и глаголот треба овде да се има предвид и ритамот на стихот.

1.18.6. Се издели и една поголема група примери во кои меѓу *ако* и глаголот стојат прилози како: *навистина, случајно, беспомошно, малку, веќе, некаде, сега, некогаш, денес, овде* и сл. Прилогот во ваква позиција е најчесто посебно нагласен: ***Ако** беспомошно ги раширеше рацете, тие ќе го натовареа ранетиот на грб и ќе си отидеа* (СЈ); *И **ако** случајно ги гледате десетина минути, бидете сигурни дека „ќе се заборавите" и ќе се задржите најмалку два часа* (МБ); ***Ако** најстина има кај вас правина ќе се види кога ќе дојдеме таму* (СП); ***Ако** толку сакаш, ќе запатиме* (СГ) итн.

1.18.7. Посебно ќе се задржиме на овие примери: *Ќе го почукнат по грб, и **ако** како луштенка падне на земјата, со здравје на оној свет* (ЖЧНП); *Но **ако** со усвоената поетска техника индивидуалниот поетски сензибилитет се служи умешно, поетската техника се покажува она што е* (Разгл). Редот на зборовите во подредните дел-реченици во овие примери е невообичаен за нашиот јазик. Особено за вториот пример тешко можеме да најдеме објаснение дури и во стилот на авторот. Можеби и овде, како погоре, треба да се бара влијанието на српскиот односно на хрватскиот јазик.

1.18.8. И во примерите со обележен ред на дел-рečениците можеме да ги изделиме на прво место (по бројност) оние во кои меѓу *ако* и глаголот се јавува субјектот. И овде најчесто се работи за посебно стилски обоени реченици: *Колку радостело **ако** една обична туттенка не се предава* (Разгл); *Господ да ме убие **ако** некој знае какви сме сè ние лугево* (ЖЧНП); *И никогаш нема да преминуваш преку овој мост, **ако** сонцето не поминало пред тебе* (СГ). Меѓу *ако* и глаголот, покрај

субјектот (заедно со него) можат да се јават и други зборови: *Госиод да ме смачка,* ***ако*** *јас иоиоа најгордо со ордеиоиш не се чеиорев цел ден во долинаша* (ЖЧНП). Примери со прилог меѓу *ако* и глаголот: *Проклеш да сум, рече шој со иосмирен глас, ироклеш да сум довека,* ***ако*** *некогаш би иомислил дека оваа иасшрма вреди за нешшо* (ЖЧП); *И шшо може шој да ирави* ***ако*** *шака решиле конзулиише?* (ТК); *Јас ќе иолудам* ***ако*** *сè уште осшанам* (ЖЧП).

## 2.0. Типови услов со *ако.* Однос на глаголските форми.

2.1. Врз база на односот на условот спрема реалноста (дали е условот согласен со неа или не е) и врз база на тоа дали условот и неговата последица се оствариле, се остваруваат или ќе се остварат во иднината, се прават различни класификации на условните зависносложени реченици. Во Синтаксата на АН на СССР,[1] овие реченици се делат на „два основни типа" и тоа: такви, во кои условот, а со тоа и условеното му се чинат на говорителот како реално можни (во минатото, сегашноста или во иднината) и такви, во кои условот и условеното му се чинат на говорителот како можни, пожелни, претположени итн. L. Tesnière покрај phrase conditionnelle разликува phrase hypothètique како посебен случај на условната зависносложена реченица, и тоа таков во кој условот изразен со протазата е факт на хипотеза. Во зависност од тоа дали условот изразен во ваквите реченици е можен за реализирање или е во спротивност со актуелната стварност, речениците добиваат различни називи: *можна* (во првиот) и *иреална* (во вториот случај). L. Tesnière дава примери од латинскиот и од грчкиот јазик во кои со посебни глаголски форми се разликуваат овие два вида услов. Во својата класификација Z. Klemensiewicz[2] во ед-

1 Грамматика русского языка, том II, Синтаксис, часть II, Москва 1954, стр. 323.
2 Z. Klemensiewicz, op. cit., стр. 96.

на група под назив двочленски сложени реченици со подредени условни што се исполнуваат (do spełnienia) ги зема *реалните* и *можните*, а во друга (со подредни условни што не се исполнуваат) *иреалните реченици*. K. Polański[1] врши поинаква поделба. Според него, условот што е содржина на подредната реченица може да биде замислен како реален или нереален, а во рамките на нереалниот се разликува услов којшто говорителот го оценува како можен (potentialis) и таков кој на говорителот му се чини невозможен за реализирање (irrealis). K. Polański смета дека како *можниот*, така и *иреалниот услов* му се противставуваат пред сè на *реалниот услов* и затоа ги зема во една група.[2] Т. Маретиќ во својата Граматика[3] условните зависносложени реченици ги дели на четири раздели: 1. оние кои само се претпоставуваат или се замислуваат, но не се кажува ни дека се извршуваат ни дека не се извршуваат; 2. оние кај кои во форма на условна реченица се искажува настан кој навистина се случува; 3. условни реченици со кои се искажува можен настан, т.е. таков што може да се случи, а може и да не се случи; 4. такви со кои се искажува дека вистина е спротивното од она што се изнесува. Зб. Голомб[4] условните периоди ги дели на *реален, можен и иреален* (во македонскиот јазик). Познато е дека ваквата класификација се базира врз класичните јазици во кои со посебни морфолошки средства (глаголски форми) се изразуваат сите овие три типа услов. Меѓутоа, како што е познато, голем број современи јазици ги немаат овие средства. Ни нашиот јазик во овој поглед не претставува исклучок, и покрај тоа што некои глаголски форми се среќаваат најмногу при *иреалниот* (но можат да се сретнат и при

1 K. Polański, op. cit. стр. 168.

2 Овде, за оваа класификација авторот дава уште еден аргумент: фактот дека горнолужичкиот јазик не покажува посебни формални црти за овие два вида услов (irrealis-potentialis).

3 T. Maretić: Gramatika hrvatskoga ili srpskoga književnog jezika, Zagreb, 1963, стр. 548.

4 Zb. Gołąb, Conditionalis... стр. 131 и натаму.

*можниот услов*). Што се однесува до *можниот услов*, може да се рече дека тој претставува некој вид поттип, ако може така да се каже, затоа што, додека за *реалниот* и за *иреалниот* можеме да зборуваме како во минатоста, така и во сегашноста и во иднината, за *можен услов* може да се зборува само во врска со сегашноста и иднината, бидејќи е тоа услов кој *може* да се оствари, но „не се знае дали се остварува или не“. *Можен услов* во минатото веќе не е можен – се знае: тој е или остварен – значи *реален* (на пример, за повторливи дејства во минатото), или неостварен – значи *иреален*. Од друга страна, меѓу реалниот и можниот услов може да дојде до извесни совпаѓања, затоа што и реалниот услов кога се однесува на сегашноста и на иднината е всушност *можен*, затоа што не се знае дали се остварува – тој е само претставен од говорителот како остварлив. Реалноста, потенцијалноста или иреалноста на условот нас нè интересира од гледна точка на сврзникот што го обработуваме, за да определиме дали во врска со овие три вида услов *ако* се јавува како неутрален или како обележен (маркиран) сврзник. *Ако* го среќаваме во сите три вида условни периоди па според тоа тој е неутрален условен сврзник, иако се забележува од материјалот дека неговата употреба во реалните условни периоди е далеку поширока.

2.2. Зб. Голомб во Conditionalis typu bałkańskiego во V глава, под наслов Problem okresu warunkowego ги дава основните типови условни зависносложени реченици во македонскиот јазик од аспект на глаголските времиња. Врз основа на материјалот со којшто располагаме, ќе се обидеме да ги потврдиме типовите што ги установил авторот на горенаведената книга.

2.3. За *реален* го сметаме оној услов кој говорителот го дава како согласен со дејствителноста (за минатост, сегашност и идност) или како остварлив (за идност и сегашност); *можниот* – како остварлив во сегашноста и иднината, а *иреалниот* – како несогласен со дејстви-

телноста или како неостварен во минатоста и неостварлив во сегашноста и иднината.

2.4. Во врска со разгледувањето на односот на глаголските форми во рамките на еден условен период, се среќаваме со поимот релативно време,[1] т.е. внатрешен меѓусебен однос на глаголските форми во подредната и во надредната дел-реченица, независно од нивниот однос спрема моментот на зборувањето.[2] Глаголските дејства во подредната и во надредната дел-реченица можат да се одвиваат истовремено (со еднакви глаголски времиња во двете дел-реченици), или дејството на подредната дел-реченица да се одвива пред дејството на надредната (на пример: сегашно време ~ идно време). Меѓутоа, водејќи сметка за природата на условот воопшто, дури и тогаш, кога двете дејства во подредната и надредната дел-реченица се означени со еднакви времиња, може да се претпостави дека дејството во подредната (како „причина" за дејството на надредната) започнува барем за еден момент пред дејството на надредната дел-реченица.

2.5. При разгледувањето на односот на глаголските форми во рамките на условните периоди со *ако*, се среќаваме со употребата на несвршените форми од свршени глаголи кои, како што е познато, самостојно не се употребуваат туку со партикулата *ќе*, потоа со *ако* или со *да*. Се работи за формите од типот: *дојдам, дојдев, дојдел* кои ги разгледуваме паралелно со формите: *одам, одев, одел*, т.е. на нивото: *сегашно време, минато определено несвршено, минато неопределено несвршено*. Со партикулата *ќе* формите *одам, дојдам*, прават *идно време*, формите: *одев, дојдев – минато-идно*, а *одел, дојдел – идно прекажано*. Со *да* сите овие форми прават *оптатив субјунктив* (според Зб. Голомб). Според ова, без

1 Zb. Gołąb, Conditionalis... стр. 19-20.

2 *О. С. Ахманова*, Словарь лингвистических терминов, Москва, 1966, стр. 88. Релативното време се определува како поим за употребување на временските форми за означување на последователноста на дејствата.

оглед на видот на глаголот, т.е. без оглед на тоа дали соодветната глаголска форма се употребува самостојно (несвршени глаголи) или не (свршени глаголи), формите *ако+глагол* можеме да ги наречеме *ако конструкции* со тоа понатаму, врз база на нивната употреба и на нивните значења, да им се даде евентуално друго, поадекватно име.

Во рамките на оваа точка ќе ги разгледаме типовите **реален** услов со *ако* и тоа не само оние најчестите, туку и такви што во нашиот материјал ги сретнавме поединечно:

2.5.1. *ако* + сегашно време ~ сегашно време

а. *ако* + сегашно време од несвршени глаголи ~ сегашно време од несвршени глаголи. Примерите од овој тип се јавуваат со сегашно и со надвременско значење: *Одовде поарно* ***ако*** *барам, бељата си ја барам* (МЦ); *Лозјето се спушта благо надолу и* ***ако*** *гледа човек по вршкиите на лозиите, му се чини како едно зелено мирнозаталасано море да го дели од полето и од градот* (БК); ***Ако*** *је служиш на парата, си најсиромав* (ФК); ***Ако*** *имаш пари, секој татко те сака* (П); ***Ако*** *немат мрша, не се берет галој* (ФК); ***Ако*** *немаш пари и жената не те чести* (П); ***Ако*** *не кљукаш, не ти отвореет* (П). Во овој тип среќаваме примери за употреба на сегашното време за означување идно дејство со посебно начинско значење на готовност и можност да се изврши дејството.[1] Ваквата употреба на сегашното време ја среќаваме или само во надредната дел-реченица, или во двете: ***Ако*** *саке, оште земја давам!* (М Збор); ***Ако*** *даваш твое бело лице, // Така острам сабја induced вересија* (М Збор); ***Ак'*** *ми даваш твое бело грло, // Така бричам твои брата Дојчина* (М Збор).

б. *ако* + сегашно време од свршени глаголи ~ сегашно време од несвршени глаголи:

*Сите желби на луѓето, сите радости, сите омрази, талкаат изгубени над езерото,* ***ако*** *се загледаш над водата, се обликуваат во нешто, се препознаваат*

1 Бл. Конески, op. cit. стр. 157.

(МФ). Најголем број од овие примери во аподозата содржат глагол на *-ува* – несвршен, во сегашно време, употребено во некои од неговите вторични значења (како погоре под а.). Овие глаголски форми независно од глаголските форми во протазата изразуваат готовност за извршување на соодветното дејство, дури и негов резултат: нив можеме да ги замениме со соодветен глагол од свршен вид во идно време: *Но сега и самиот нејќеше да му се сврши така одеднаш денот, а* ***ако*** *појде дома, денот се свршува* (БК); ***Ако*** *умре, в гроб влегуам со него* (МЦ); *Човек не може да ја убие таа птица.* ***Ако*** *си спомниш на пушка, таа веднаш одлетува* (ЖЧП); ***Ако*** *се споредат димензиите на идниот интерконтинентален транспортер со оние на Боинг 707, се забележува дека конструкторот несомнено поминал кон една нова генерација на апарати* (НМ).

2.5.2. *ако* + сегашно време ~ идно време. Примерите од овој тип се најмногубројни. За ваквиот тип примери може да се каже дека е „најнормален", во најголема согласност со природата на условот – прво доаѓа условот, по него (временски) следува последицата, а ни за условот, ни за последицата не се знае дали се исполнуваат – тие само се поставуваат и тоа е доволно. И во овие примери, покрај основното значење на односот, можат да се сретнат и такви со надвременско значење (најчесто пословици, потоа разни правила и закони, за кои стана збор во т. 1.4.).

а. *ако* + сегашно време од несвршени глаголи ~ идно време. Примери: *Шега* ***ако*** *се биеш со некого, и ти ќе бидеш како него* (П); *Од мнозина* ***ако*** *земаш умишча, ќе те пратат во тинатa* (П); *Вака* ***ако*** *оди како досега, ќе нè изумрат уште пред Битола* (ТК); ***Ако*** *играт мечката пред вратата од комшијата, ќе заиграт и пред твојата* (ФК); ***Ако*** *се бара, во нив ќе се најде љубов* (СЈ); ***Ако*** *сака човек да најде работа, ќе најде и не ќе умре од глад* (МФ). Идното време овде има најчесто хабитуално значење.

б. *ако* + сегашно време од свршени глаголи ~ идно време. Во овие примери доаѓа до израз специфичната употреба на формите за сегашно време од свршени глаголи. Како што е познато, овие форми во нашиот јазик не можат да се употребат самостојно било во основното, било во некое од вторичните значења на сегашното време, туку во состав на идното време со *ќе*, или со *ако* и *да*. Во сите долунаведени примери со *ако* + сегашно време од свршен глагол е видливо значењето на идност. Примери: ***Ако*** *тоа биде остварено, тогаш ќе се оствари и специјалноста на кадрите* (МБ); ***Ако*** *Апостол нависштина се предаде, започнатата игра ќе сврши со стапица* (ССЈ); ***Ако*** *овој ден го преживеам, ќе ти бидам верна целиот живот* (ЖЧП); ***Ако*** *мене тој ме напиет, // ќе му даам моја добра коња, // ќе му даам моја остра сабја* (М Збор); *Некогаш,* ***ако*** *сè уште останам истиот човек, ќе напишам повеќе за тоа* (МФ); ***Ако*** *дојдат војските, ќе донесат свои пари и нашите ќе пропаднат* (МФ); ***Ако*** *им се подадеш, гол ќе те слечат* (ЃА); ***Ако*** *ти се затоили срцето, сè ќе биде топло* (ЖЧНП); ***Ако*** *господ не пушти дожд одозгора, нема да порасте берикетот (МЦ).*

2.5.3. *ако* + сегашно време ~ заповеден начин. Во овој тип ги забележуваме сите значења на заповедниот начин почнувајќи од основното – изразување волјата на говорителот, потоа: изразување дејство што говорителот дури и не го засега и идно дејство, а среќаваме и употреба на заповедниот начин со надвременско значење.

а. *ако* + сегашно време од несвршени глаголи ~ заповеден начин: *Борчлија* ***ако*** *си, молчи, малку давај и многу моли* (П); ***Ако*** *ме нејќат среде во рај, нека ме сакаат на крај* (П); ***Ако*** *сакаш некого да го познаjш, напрај го големец* (МФ); ***Ако*** *си волшебник, научи ме како да се ослободам* (ЃА); ***Ако*** *сте луѓе, браќа мои, запејте како луѓе* (ЖЧП); ***Ако*** *ме познаваш, познавај ме* (СЈ); ***Ако*** *не ви чине, барајте си поарно* (СП).

б. *ако* + сегашно време од свршени глаголи ~ заповеден начин. Во посебна група ги изделуваме примерите со сегашно време од свршени глаголи во подредната дел-реченица. Во сите примери од овој тип со коишто располагаме, формата на сегашно време од свршените глаголи е употребена со значење на идност. Примери: ***Ако*** *не ме послушаш, аир од очите да не видиш* (СЈ); *Сиромаштијата* ***ако*** *сама дојди, нека добре дојди* (П); ***Ако*** *те излажам, господ нека ми плати* (ТК); ***Ако*** *не даде, нека си оди со здравје* (СП); ***Ако*** *се сети каде ја ставило, да ја земете* (МФ).

2.5.4. Срекаваме и навидум сосем необични примери за согласување на глаголските времиња.

а. *ако* + сегашно време од свршен глагол ~ минато определено свршено: ***Ако*** *се погоди пак на вујка си Ѓура, ја уредивме работата* (СП). Во подредната дел-реченица срекаваме пак форма на сегашно време од свршен глагол со идно значење, а во надредната, формата за минато определено свршено време е употребена со познатото вторично значење на идност што може да го има ова време и затоа овие две глаголски форми не си противречат во поглед на последователноста на дејството, бидејќи се двете употребени со значење на идност.

б. На примерот под а) се надоврзува примерот: *...рибата* ***ако*** *ја исушиш и* ***ако*** *ја сомелеш, можела да се меси како брашно* (МФ), каде што во надредната дел-реченица се јавува минато неопределено несвршено време за прекажување.

в. *ако* + сегашно време од свршени глаголи ~ идно прекажано. Примери: ***Ако*** *врли со топузо, сите ќе ѝ сплескал како некои сплескани питулици* (МЦ); ***Ако*** *лугето му простат на чоека на овој век, на тој век и госпо ќе му простел* (МЦ). Формата за идно прекажано време е овде употребена во познатата служба на ова време да прекажува обусловено дејство (Бл. Конески во Граматиката цитира пример од истиот тип: *Мачка* ***ако*** *прерипа мртоец, ќе се свапиросал тој чоек).*

2.5.5. Како општа забелешка може да се каже дека по правило во подредната дел-реченица не се јавува партикулата *ќе*, т.е. немаме потполна форма на идно време. Идно време во негиран облик сретнуваме само во овој пример: ***Ако** нема Милка да си најда, // Тогај прави тизе какво искаш* (МНП), каде што, сосем природно, не се јавува партикулата *ќе*.

2.5.6. *ако* + минато определено несвршено време од несвршени глаголи ~ минато определено несвршено од несвршени глаголи. Во овие примери се работи за минати и повторливи дејства. Примери: *затоа тој, **ако** имаше пари ги трошеше безмилосно, зашто веруваше дека ќе најде многу злато* (МФ); *А **ако** некое зрно беше поголемо... на тој работник му помагаа уште двајца-тројца* (СП); ***Ако** беше тоило времето, мајка му беше мирна* (МФ); *Гледаа еден на друг, а **ако** не се вигаваа, секако беа пијани* (СЈ); ***Ако** некој го запрашуваше, тој сеедно ја повторуваше својата приказна* (ЖЧП).

2.5.7. *ако* + минато определено несвршено време од свршени глаголи ~ идно време: ***Ако** застанеше некој од нашите што не можеше да оди, ќе заире, ќе се врати, ќе го земе* (ТК); *Сиромаф **ако** видеше оти јади леп со сирење, до кај што ќе го гледа, до тамо ќе викат* (МЦ). Идното време овде има хабитуално значење.

2.5.8. *ако* + минато определено несвршено време од свршени глаголи ~ минато определено несвршено од несвршени глаголи. Дејствата што се изнесуваат овде се одвиваат во минатото или се повторливи. ***Ако** заросеше најмалечка роса, доаѓаше дома и се пресоблекуваше* (МФ); ***Ако** се дооближевме до нив, стражарите нè гонеа* (ТК); ***Ако** само малку ја нарушев правилноста поради расејаност или поради каква било моментна пречка, го чувствував тоа како непростима грешка* (БК); ***Ако** се погодеше некоаш да јади на друго место манца, ич не ја бендисуеше* (МЦ). И овде, соодветно со формите за сегашно време од свршени глаголи среќаваме таква форма од глаголите од свршен вид, што се употребува само со

*ќе* или со *ако* и *да*, а самостојно не може да се употреби. Еве уште два примера: *Тогаш,* ***ако*** *се случеше пенал, нашиште викаа: „Остајте, остајте, малиот нека им го збибери!"; И* ***ако*** *го пресечеше крпењачата просторот меѓу двата камена што го обележуваа голот, настануваше вистинско ликување.* (БК).

2.5.9. Во примерот: ***Ако*** *му се најдеа повечко пари два три дни не си идел ни во најсилната работа дома* (МЦ), во подредната со *ако* се јавува минато определено несвршено време од свршен глагол, а во надредната минато неопределено несвршено време, двете со повторливо значење.

2.5.10. *ако* + минато определено несвршено време од свршени глаголи ~ минато идно време. Овде ќе забележиме дека Зб. Голомб во Conditionalis... ја исклучува употребата на минатото идно време при реалниот услов. И покрај тоа што се помногубројни примерите за употреба на минато идно време при иреалниот услов, најдовме извесен број примери со ова време и во такви случаи кога за иреален услов не може да се зборува. Дејствата изнесени во овие примери се со повторливо значење. Примерите се земени и од кај Цепенков, а и од уметничката проза. Инаку и самиот Зб. Голомб меѓу другото зборува за употребата на минатото идно време и со повторливо значење (iterativus habitualis). Во некои од овие примери треба можеби да му се обратиме на контекстот како на причина за неутрализацијата на основната служба на минатото идно време – за означување иреален услов. Примери: *Ќе стигнев во некој град и* ***ако*** *стигнев со ден, веднаш ќе го оставев куферот во хотелот и ќе излетав надвор* (МФ); ***Ако*** *се случеше некогаш да се јави подруг шум од обичаениште, веднаш ќе се знаеше, дошол некој ненаш* (МФ); ***Ако*** *се случеше да нема, ќе се вратеше назад да се стокми и тргаше надолу* (СП); *Стребро и злато* ***ако*** *ватеше, камен и дрво ќе му се сторeше; Сиромаф чоек* ***ако*** *му дојдеше, да му посака една пара за бога... ќе го истераше;* ***Ако*** *му речеше нему чоек добро*

*утро, ќе го ватеше пријател* (МЦ). И еден пример со минато определено несвршено време од несвршен глагол во подредната дел-реченица: ***Ако** правеше фурки за децата, Нешкината со особено внимание ќе ја направеше* (СП).

2.5.11. Во рамките на оваа потточка ќе наведеме неколку типови од кои сме сретнале помал број примери:

а. *ако* + минато неопределено несвршено време ~ идно време: ***Ако** си кљукал, ќе те кљукат* (П); ***Ако** не ме е лагала, ќе се види* (СП).

б. *ако* + минато неопределено свршено време ~ идно време; ***Ако** си заиграл на оро, ќе играш дури не досвират* (ФК).

в. *ако* + минато неопределено свршено време ~ заповеден начин. Примери: ***Ако** си тргнал да стануваш поет, // затри го во себе трчилажот панагурски // што голта зборови место оган* (ГТ); ***Ако** татко сторил пиет и дал збор без мене, нека ме има он на душа...* (СП); ***Ако** рекол господ, да одречит* (ФК).

г. *ако* + минато неопределено несвршено време ~ минато неопределено свршено време: *Таму нема пиштачи, **ако** имало, сигурно изумреле или решиле да работат* (МФ).

д. *ако* + минато неопределено свршено време ~ минато неопределено свршено: ***Ако** поминале, отишле* (СЈ).

ѓ. *ако* + минато неопределено несвршено време од свршен глагол ~ идно прекажано: ***Ако** се погоделе скржави или сиромашни луѓето каде што ќе шиеја, терзијата скришум ќе го боцнел детето со иглата и тоа ќе започнело да пишти* (МФ).

е. *ако* + минато неопределено свршено време ~ идно прекажано: ***Ако** му посакал некој, ока, полока, тристадрам месо, со едно мавнување ќе му пресечел* (МЦ). Примерите под ѓ) и е) означуваат повторливи дејства.

ж. *ако* + минато неопределено несвршено време од свршен глагол ~ идно прекажано: *Дала збор на светот*

*оти веќе ќе се покае и* ***ако*** *најдела два-тројца да стори другари со неа, ќе оdела на ацилак;* ***Ако*** *чуел и се научил за некого, тој не ќе заспиел, дури не му дојдел од ако* (МЦ).

з. *ако* + минато неопределено време ~ идно време: ***Ако*** *му била од госиод дадена, господ ќе му а земе* (СП).

2.5.12. Одделно ги разгледуваме примерите со обележен ред на дел-речениците. Секако и овде ќе ги сретнеме оние типови што се јавуваат при необележениот ред, но ќе сретнеме и некои нови.

2.5.13. сегашно време ~ *ако* + сегашно време.

а. сег.вр. од несвр. гл. ~ *ако* + сегашно време. Овие примери се со сегашно и со надвременско значење. Примери: *И песо коската не ја гризи,* ***ако*** *нема месо* (П); *Будала го слагаат чоека* ***ако*** *оди по правина и по бога* (П); *Човекот е човек* ***ако*** *е добро најаден и напиен* (МФ). Во примерот: *Очите му се земаат на чоека* ***ако*** *гледа поеќе* (МЦ), глаголот во надредната дел-реченица е несвршен, но определува во случајов едно моментно дејство, кое може да се предаде со идно време од соодветниот свршен глагол.

б. сегашно време од несвршени глаголи ~ *ако* + сегашно време од свршени глаголи. Примери: *Не е излишно* ***ако*** *се потсети на тоа дека ова ново пароллаштво веќе ги рашири своите пастари* (Разгл); Н*е е никаква новина* ***ако*** *се рече дека Загребскиот меѓународен велесаем по својата големина... е една од најголемите саемски манифестации во светот* (НМ). Помногубројни се оние примери од овој тип кај кои се јавуваат во надредната дел-реченица несвршени глаголи во сегашно време со кои се означува идно дејство, што најчесто ќе се изврши во еден определен момент: *Јас умирам,* ***ако*** *не ми се најди сабјата* (МЦ); *Ушите си и сечам,* ***ако*** *не се научам* (П); *Ни рече не се враќам ако не се врати државата* (МФ).

2.5.14. а. идно време ~ *ако* + сегашно време од несвршени глаголи: *Што ќе правиме, од што ќе живееме*

***ако*** *си го немаме* (ТК);... *Но ќе патам* ***ако*** *ме сметаш за луд* (СЈ); *Легни и покри се, Игоре, пак ќе те фати треската* ***ако*** *скокаш така* (МФ).

б. идно време ~ *ако* + сегашно време од свршени глаголи: *За срамота ќе се сториш* ***ако*** *те сети комшијата* (МЦ); *Нема да погрешиме* ***ако*** *речеме дека нашиот актив не постои* (МБ); ...*ќе ти кажам јас зошто* ***ако*** *те завлечкам в участок* (БК); *Цел вземи ќе лежи,* ***ако*** *не му врати* (П); *Другари, ќе биде срам за нас* ***ако*** *не ја прифатиме борбата* (ЃА).

2.5.15. сегашно време ~ *ако* + минато неопределено свршено време: *И што може тој да прави* ***ако*** *така решиле конзулите?!* (ТК).

2.5.16. а. заповеден начин ~ *ако* + сегашно време од несвршени глаголи: *Прошчавајте пак,* ***ако*** *не сме вредни да ве пречекаме како требе* (СП); *Вие и сега полегнете си* ***ако*** *сте уморни* (БК).

б. заповеден начин ~ *ако* + сегашно време од свршени глаголи: *Да не бидам јас Илин Николоски* ***ако*** *не си го одржам зборот* (ЖЧНП); *Мајка ми жена да ми биди,* ***ако*** *не му го вратам тоа, што ми го стори* (П). Во примерот: *Наметни се со нешто* ***ако*** *слегуваш долу* (СГ) глаголот во подредната реченица е несвршен, но означува моментно дејство што ќе се оствари во иднината.

в. заповеден начин ~ *ако* + минато определено несвршено: *Добрите светци нека ме казнат* ***ако*** *вујкото Фром не беше нешто како гром* (ЖЧНП); *Господ да ме смачка* ***ако*** *јас попоа најгордо со орденот не се чепорев секој ден во долината* (ЖЧНП).

г. заповеден начин ~ *ако* + минато неопределено несвршено: *Бела пеперуго на темни сништа гостин, // одлетај негде кон небило небило* ***ако*** *си била!* (ГТ).

д. заповеден начин ~ *ако* + минато неопределено свршено време. *Или сосем три лирички дај ми,* ***ако*** *ти се згодиле со тебе, или оди барај ми си чаре...* (МЦ).

2.5.17. идно време ~ *ако* + минато неопределено свршено време. Формата за идно време овде е употребе-

на во значење на заповеден начин: *И никогаш нема да преминуваш преку овој мост,* ***ако*** *сонцето не поминало пред тебе* (СГ).

2.5.18. а. минато определено несвршено време ~ *ако* + сегашно време: *Всушност, немаше никакво подготвување,* ***ако*** *станува збор за некаква акција, за некои видливи промени* (МФ); *Тој чувствуваше наслада* ***ако*** *може некако да ги натера другите дечиња да му обрнуваат внимание* (МФ); *Кај ќе одеше, тие по него одеа и секој му се таксуваше животот да си го даит за него,* ***ако*** *го најдит некое лошо* (МЦ).

б. минато определено несвршено време ~ *ако* + минато определено несвршено време од свршен глагол: *Блажен често доаѓаше кај Тихона Пламенков, ќе поздравеше набожно и цело време молчеше* ***ако*** *не го прашаше некој нешто* (МФ).

2.5.19. а. минато неопределено несвршено време ~ *ако* + сегашно време: *Колку радостело,* ***ако*** *една обична тутенка не се предава* (Разгл.)

б. минато неопределено несвршено време ~ *ако* + сегашно време: *Според мислењето во Долна Долина, не си ја огрешувал човек душата* ***ако*** *бере дрва во недела или во некој не многу тежок празник* (МФ).

2.6.1. Како типови **можен** услов во македонскиот јазик Зб. Голомб во Conditionalis... ги споменува следните: *ако* + potentialis ~ potentialis и, цитирајќи го Kl. Hausmann; *ако* + potentialis ~ praesens; *ако* + potentialis ~ futur. Овие типови, според Зб. Голомб, му се својствени пред сè на литературниот јазик иако можат да се сретнат и во народните говори и во говорниот јазик. Од друга страна, како типични за народните говори и за говорниот јазик ги смета типовите: *ако* + praesens imperf. ~ futur и *ако* + praesens perf. ~ praesens imperf... Меѓутоа, и самиот автор за последниве два типа вели дека можат да се третираат истовремено и како типови реален услов. Како што може да се види погоре, ние ваквите примери ги вклучивме во реалниот услов, бидејќи ни се чини дека нема доволно

елементи за нивно вклучување во можниот услов. За илустрација ќе приведеме некои од примерите што ги дава Зб. Голомб: ***Ако** има пари ќе одеме, **ако** нема пари не одеме* (од Н. Дојран) – ова е пример за изнесување услов и последица во алтернатива за што стана збор во 1.6. Меѓутоа, ваквото алтернативно изнесување на условот може да стане и на други начини, на пр. *ако* – praesens perf. ~ futur.: *Ако* не умрам, ќе заколам некој... Дали овој тип ќе му припаѓа на реалниот или на можниот услов?

Еве и еден пример од вториот тип (од кај Зб. Голомб): *ако* + praesens perf. ~ praesens imperf. – *Ако* да кажа шо рече којно и кобилата, умирам (Шапкарев-Лерин, 321). За ваквиот тип условни реченици стана збор во рамките на реалниот услов. Формата *умирам* е сегашно време од несвршен глагол, а означува готовност за извршување на дејството во еден момент во иднината. Поради тоа, имајќи го предвид фактот дека секое идно дејство всушност се поставува како можност, а не се знае дали навистина ќе се изврши, доаѓа до тоа совпаѓање меѓу реалниот и можниот услов (за што веќе стана збор). Сметаме дека е попрактично како можни да се третираат само оние типови условни периоди кај кои јасно (со глаголски форми или на некој друг начин) се дава на знаење дека последицата од условот е само можна, но не и задолжителна. Двата последни горенаведени типа, што ги дава Зб. Голомб, базирајќи се на принципот за минимална опозиција, ни се чинат недоволно изразни во тој поглед.

2.6.2. Што се однесува до типовите можен услов со можен начин, според нашиот материјал можеме да заклучиме дека се прилично ретки оние со можен начин во двете дел-реченици.

а. *ако* + сегашно време од несвршени глаголи ~ можен начин: ***Ако** можам на некој начин да ја добијам таа ѓаволска протусница, јас не би се жалел себеси* (ЖЧП); ***Ако** може тоа да го стори и на двајцата би им поолеснило* (ЃА).

б. *ако* + сегашно време од свршени глаголи ~ можен начин: *Оваа риба ми ја дајена бакшиш и* ***ако*** *најдам некој јали мушшерија, би му ја йродал* (МЦ); *Мене* ***ако*** *ме земиш, би му родила едно деше машко, шшо да имаш на челошо ѕвезда* (МЦ).

в. *ако* + можен начин ~ можен начин: ***Ако*** *би ше ќердосало, // ќердосало лудо младо, // Свила би ше извезала, // С'алшан би ше йодресила.* (МНП); ***Ако*** *би сшанало нужно, јас би можел да сйомнам и имиња и дешали...* (КЧ).

2.6.3. Во можниот услов ги вклучуваме и примерите со глаголот *може* во надредната дел-реченица. Овие примери ги воведуваме овде затоа што со овој глагол најочигледно се укажува на фактот дека последицата од определен услов може да се изврши, дека се работи за можна последица од условот.

а. *ако* + сегашно време од несвршени глаголи ~ може + да + сегашно време: ***Ако*** *ме нeќиш, можа да сшана и да сјода* (СП); ***Ако*** *ши се рабоши, можеш да рабошиш цела ноќ* (МФ); ***Ако*** *не ѓледа може да йадне в бунар* (СЈ); ***Ако*** *ученикош не йокажува усйех, навреме може да се йреквалификува* (МБ); ***Ако*** *сум вреден, можи да ши найраам и јас некое добро* (МЦ); ***Ако*** *му е йишано, може и да се сшори* (СП).

б. *ако* + сегашно време од свршени глаголи ~ може + да + сегашно време. ***Ако*** *Буѓарија дирекшно се замеша во борбаша, шоѓаш можеме да се надеваме на сиѓурна йобеда* (СП); ***Ако*** *не кандисам, може да ме найаде од дома и да умра йо шуѓише бунишша* (СП).

в. Од примерите со инверзија: *ако* + сегашно време од несвршени глаголи ~ може + да + сегашно време: *Преземањешо може да се йокаже нефункционално,* ***ако*** *йоешош не ѓо корисши за свои индивидуални цели* (Разгл); *Може човек да оздравее,* ***ако*** *сака многу да оздравее* (МФ).

г. *ако* + сегашно време од свршен глагол ~ може + да + сегашно време: *Можам да ши найолнам шри вреќи*

*лаѓи ама* ***ако*** *ми найраиш наѓвор оѓ ѓраѓоѿ ѿри чарѓаци* (МЦ); *Ваѿироѿ ѓо куѿнал и може ѓа ѓо уѓави* ***ако*** *ѓо налеѓне* (МЦ).

2.7.1. Утврдувањето на фактот дали во извесни случаи се работи за реален или за **иреален** услов може да создаде тешкотии затоа што во нашиот јазик нема поставено остра граница меѓу глаголските времиња и начини во врска со нивната употреба за изразување различни видови услов. Како што видовме, минатото идно време, како и идното прекажано, и покрај тоа што како главна ја имаат службата за изразување иреален услов, можат да се сретнат и при реалниот услов. Од друга страна, можниот начин се среќава не само при можниот туку и при иреалниот услов. Затоа, во извесни случаи, мораме да бараме и некои други белези при определувањето за каков услов се работи. Во тие белези ја вклучуваме негацијата. Покрај сите формални белези, во извесни примери мораме да му се обратиме на контекстот, мораме да водиме сметка за содржината на примерот.

2.7.2. *ако* + не + сегашно време ~ не + идно време – само еден пример. Сметаме дека овде важна улога игра негацијата, но и содржината и контекстот: ***Ако*** *не је влаѓикаѿа йоѓ мене, ѿа ѓа ѓазам со нозеѿе на неѓојиѿе раменици, и ѓлааѿа нема ѓа ми ја виѓиш* (МЦ). Во секој случај ова не би можеле да го третираме како тип обичен за иреалниот услов, туку како осамен случај.

2.7.3. а. *ако* + сегашно време ~ можен начин. Овој тип примери се најобични при можниот услов. Меѓутоа, водејќи сметка како за значењето така и за контекстот, долунаведените примери ги вклучивме овде: ***Ако*** *е вака филозофиѿе би биле луѓе ѓосѿојни за сожалување, еѓен виѓ моѓерни арѓаѿи кои на рабоѿа ѓи ѿера нужѓаѿа за оисѿанок* (М)[1]. Вториот пример е од поинаков вид зашто

1 Наведуваме заради јасност поголем контекст: *Во овој случај какви и ѓа се резулѿаѿиѿе на филозофијаѿа, ѿаа не ја наѓминува улоѓаѿа на слуѓинка на науkаѿа, иако, можеби, ѓобро илаѿена и социјално осиѓурена. Порано ѿаа им служела на разни ѓосиоѓари, можеби ѿаа е и обречена ѓа служи на ѓруѓи? Ако е вака, филозофиѿе би биле луѓе ѓосѿојни за сожалување...*

во него подредната дел-реченица се јавува во негиран облик: ***Ако** не се изложените предметите во него, тогаш посетителот тешко би можел да го забележи* (М).

б. *ако* + минато определено несвршено време ~ не + можен начин: *Мечката, **ако** да имаше страх од врапците, не би се сеало по сред поле просо* (П).

2.7.4. а. *ако* + минато определено несвршено време ~ минато определено несвршено време: ***Ако** беше арна Анѓа, ти не бегаше од неа* (СП); ***Ако** не ми беа очиве да видам, можеше и да се излажам* (П); ***Ако** не бев јас да го крепам момчето, никогаш не можеше да дојде на оваа скала* (МЦ).

б. *ако* + минато определено несвршено време од несвршени гл. ~ минато идно. Овие глаголски времиња се употребени за означување минати дејства, или пак – со надвременско значење. Примерите од овој тип се најмногубројни кај иреалниот услов: *Мислата нагло му свртува кон друго: можеби **ако** не ги делеше тие пари, **ако** ги даваше за засилување на храната, ќе успееше да го направи оној нужен напор за освојување на последниот посен* (БК); ***Ако** се јадеше, не ќе висеше* (ФК); ***Ако** беше и брат ми со мене, // Твои пилци не ќе приближеха* (МЗбор); ***Ако** беше така лесно (да се умре) до сега жив човек немаше да има* (ТК); ***Ако** беше арна работата и владикана ќе работеше* (ФК) итн.

в. *ако* + минато определено несвршено време од свршени глаголи ~ минато идно: ***Ако** беспомошно ги раширеше рацете, тие ќе го натовареа ранетиот на грб и ќе си отидеа* (СЈ); *Човекот **ако** сам себе не се бендисаше, сам себе ќе се убиеше* (П); ***Ако** не прочитав, отаде крстовите ќе лежев* (Разгл); ***Ако** те фатев, ќе видеше зошто си се родил, проклетник* (МФ); ***Ако** ловџијата секогаш уловеше, не ќе се викаше ловџија* (ФК). Овде ќе го споменеме примерот: ***Ако** не ти го дадоф веленцето, жива вода ќе се стореше* (МЦ), каде што во подредената дел-реченица е употребено минато определено свршено време. Пообична би била формата за минато определено

несвршено време од овој глагол: ***Ако** не ти го дадев веленцето...*

2.7.5. *ако* + минато неопределено несвршено време ~ идно прекажано: ***Ако** не биле самовилите што седеле на врвовите од планините што прават венец околу снагата на градот и полето негово, велат никогаш немало да се разбуди* (СГ).

2.7.6. *ако* + предминато време ~ минато идно: ***Ако** не беф ти и зел уште триве илјади грошеи, не ќе поверуваше оти сум баш арамија; **Ако** беше му текнало одвечер, не ќе кинисуваше за ноќта да врви тамо; **Ако** не беше се престрашила, да го врлеше новото кожувче во огнот, никако зимата не ќе се огрееше на огнот* (МЦ); ***Ако** не беше отишла кај бабата Бисера, ќе локаше детинска крв на стари години* (СП).

2.7.7. *ако* + можен начин ~ можен начин – еден пример. Го вклучуваме во иреалниот услов зашто спаѓа во оние примери чие значење не е во согласност со реалната дејствителност, а овој заклучок го изведуваме од значењето: *Секоја пчела **ако** би брала мед, бумбарот би набрал најмногу* (П).

2.7.8. Наведуваме и неколку типови иреален услов при обележениот ред на дел-речениците:

а. минато-идно ~ *ако* + минато определено несвршено време од несвршен глагол: *Еким на веков не ќе требаше **ако** болен немаше* (П); *Сигурно сликата ќе беше иста **ако** беа присутни и другите селани* (МФ).

б. минато-идно ~ *ако* + минато определено несвршено време од свршени глаголи: *Тешко ќе ми беше **ако** слезеше без да се поздравиме* (Разгл); *Ете, слепец Коле, ќе а изгореше ваа пустиња **ако** дунеше некој ветер* (СП); *И сигурно долго ќе останевме така скаменети на тоа место **ако** не го чуевме длабокото поткашлување на вујкото Фром* (ЖЧНП).

в. идно прекажано ~ *ако* + минато определено несвршено време: *Овде да го втаса, онде, тукуречи ќе го втасала, **ако** не беше таму близу синорот от чумата, до кај што повелала* (МЦ).

г. можен начин ~ *ако* + минато определено несвршено: *Рај би бил на земјава* ***ако*** *живееја луѓето по заповедта божја* (П).

д. можен начин ~ *ако* + не + минато определено несвршено од свршен глагол: *Тој не би издржал* ***ако*** *не се случеше токму така* (ЃА).

## 3.0. **Индикатори на условната врска во надредната дел-реченица**

3.1. Уште во почетокот споменавме дека како помошен збор или индикатор на условната врска во надредната дел-реченица во нашиот јазик се јавува *тогаш*. Како индикатор на условната врска го сметаме *тогаш* во оние случаи кога е наполно ослободено од темпоралното значење. Интересен е фактот дека од примерите од народната литература со коишто располагаме не најдовме ниеден со ваквиот индикатор. За илустрација наведуваме два примера од збирката *Малешевски народни песни*, во кои во надредната дел-реченица се јавуваат *тогај*, но ова *тогај* не е наполно ослободено од временската нијанса во значењето. ***Ако*** *нема Милка да си најда,* ***Тогај*** *прави тизе какво искаш;* ***Ако*** *може он да ми надвије, //* ***Тогај*** *мене младо ќе загуби // И тебека* ***тогај*** *ќе заљуби.*

3.2. *Тогаш* најчесто се јавува при т.н. реторски услов (но го среќаваме и при вистинскиот услов) и е карактеристично најмногу за новинарскиот стил, како и за стилот на некои автори. Како што веќе рековме *тогаш* е во овие примери наполно ослободено од временското значење и во извесни случаи не е акцентирано. Примери: ***Ако*** *сите го велат тоа,* ***тогаш*** *тоа е токму така* (ЃА), ***Ако*** *мислиш така,* ***тогаш****, ти куче ниедно, знај дека ќе се излажеш* (СД); ***Ако*** *мислите дека ќе се завртат една со друга и ќе сплетат по две плетенки,* ***тогаш*** *се лажете!* (СП); ***Ако*** *оваа оценка е точна,* ***тогаш*** *е нормално да се претположи дека реорганизација-*

*та на Сојузот на комунистите не може да се сфати како краткорочна задача...* (НМ); ***Ако** се инсистира тоа да се оправдува со етички, хумани и историски цели, **тогаш** исто така на крајот мора да се дојде до гносеолошкиот чин кој мора да ги исфрли како неубедливи таквите настојувања* (М).

3.3. Во неколку примери го најдовме *веднаш* во почетокот на надредната дел-реченица, но треба да се каже дека овој прилог во рамките на условниот период не си го изгубил наполно своето временско значење: ***Ако** се случеше некогаш да се јави подруг шум од обичаените, **веднаш** ќе се знаеше, дошол некој ненаш; **Ако** се сретнеше денеска со него, **веднаш** ќе започнеше првин да ти зборува за вратарот на некои американски гробишта* (МФ).

3.4. Во народната поезија може да се сретне и *така*, чие присуство ја ослабува условно-последичната врска меѓу дел-речениците: ***Ак'** ми даваш твое бело грло, // **Така** бричам твои брата Дојчина; **Ако** даваш твое бело лице, // **Така** острам сабја вересија!* (МЗбор).

## 4.0. **Ако со други сврзници или со партикули**

4.1. *ако ли*. Овој сложен сврзник го сретнавме само во два примера (народни пословици) и тоа од оној вид во кој условот се изнесува алтернативно во потврдна и во негирана форма: *Господ **ако** помогне, сѐ ќе се сврше, **ако ли** не, ништо не може да стане; **Ако** можам, ќе му отплатам, **ако ли** не – да му е просто* (П).

4.2. *ако да*. Појавата на овој сложен сврзник во хрватскиот односно во српскиот јазик Т. Маретиќ ја објаснува со тенденцијата за засилување на условното значење, а Зб. Голомб – како контаминација на условните реченици со *ако* и со *да*. Кон ова можеме да додадеме една претпоставка: ако се почувствувала формата *да* + глагол како посебно глаголско време (сп. Зб. Голомб –

optativus subiunctivus), *ако* се става пред *ga* за засилување на условното значење. Карактеристично е дека *ако ga* се јавува само во народната литература и тоа најмногу кај М. Цепенков. Примери: ***Ако да*** *му речеш „лешаш магаре", шој ќе излезиш ga го вигиш* (ФК); ***Ако да*** *има чоек многу пари, ga и крие в земи, фајge не ќе виgи* (П); ***Ако да*** *беше му бил коњо шука, ќе го јавнеше и ќе оgлешаше шаму* (МЦ); ***Ако да*** *беф имал шри грошеји пари, ќе можеф ga биgам цареф зеш* (МЦ); *Секоја йчела* ***ако да*** *береше меg, меgош ќе беше ока и йара* (П).

4.3. *ако гоg (ga)* – се работи само за три примери од кај М. Цепенков: *Голем бакшиш му gал на луѓешо шшо му ја gонесоа, уште йоголем бакшиш му шаксал,* ***ако год да*** *можаш ga ја најgаш шаа gевојка каge је и ga му ја gонесаш; Се згошфиле на оружје ga се бранаш,* ***ако год*** *и нашаgне шаа змија;* ***Ако год*** *некогаш не го йослушал за нешшо сшариош, сè грешно ќе му излезело.*

4.4. *само ако.* L. Tesnière[1] речениците со *seulement si* во францускиот (и *nur wenn* во германскиот јазик) ги нарекува *conditionnantes restrictives.* Примерот што го дава авторот за илустрација гласи: J'irai vous voir *seulement s'il fait beau.* Овој пример би можеле да го преведеме со *само ако: Ќе gојgам ga ве виgам,* ***само ако*** *биge убаво времешо,* но уште подобро со *eginсшвено ако* и во тој случај е очигледно дека станува збор за *ограничувачки* услов. Нашите примери со *само ако* ги поделивме на две групи во зависност од тоа дали *само* може да се замени со *eginсшвено* или таа замена не е можна. Во одделна група ги изделивме примерите во кои *само ако* врши вистинско ограничување на условот и може да се замени со *eginсшвено:* ***Само ако*** *йреку мене минеш, ga ме йрегазиш, шака можеш шоа ga го сшориш!* (М); *Госйо на секого му йомага,* ***само ако*** *сака* (П); *Оваа йаршија му е йослеgна во йолуфиналниош шурнир и* ***само ако*** *ја gобие,* ***само ако*** *реализира вечерва цел йоен, шој можеше ga влезе во финалешо за gржавно йрвенсшво* (БК); *Сша-*

1 L. Tesnière, op. cit. стр. 597.

*риот сега беше сигурен како би живеел до крајот на својот живот,* ***само ако*** *не се промени нешто, па макар малку да му олекне* (БК) итн. Во друга група ги изделивме примерите во кои најчесто се искажува некаква закана – замената на *само* со *единствено* не е можна и условот не е ограничен на тој начин: ***Само ако*** *не слуша некое од вас: сама прачката ќе го иатлеска* (СП); *Подобро веднаш да си одат,* ***само ако*** *имаат некоја склободија со власта* (БК); ***Само ако*** *ве внесам дома, да ќе ви и окосам глаите* (МЦ); ***Само ако*** *те гибне мајка ти, ќе виде она како чичо ќе а натепа* (СП). Други примери: *Колку за гуски кубење многу сум мајстор,* ***само ако*** *ми паднат в раце* (МЦ); *Сите планови што беше ги смислил последниве денови ќе паднат во вода* ***само ако*** *Арсо ги скине конците (ЃА).*

4.5. *ако само.* L. Tesnière ги нарекува ограничени условувачки (се однесува на подредните дел-реченици) оние дел-реченици во кои се јавува *si seulement* во францускиот јазик и ги карактеризира како реченици (во значење proposition) во кои се определуваат границите на условот со соодветни ограничувања. Ние ги најдовме овие примери: ***Ако само малку*** *ја нарушев правилноста, поради расејаност или поради каква било моментна пречка, го чувствував тоа како непростима грешка* (БК); *Кристалните шарки светкаа сребренејќи се и,* ***ако само малку*** *се понатиснеше – ќе прснеа тие* (CJ).

4.6. *Ако* се среќава и со други сврзници но тоа е најчесто последица на местото на подредната дел-реченица (при обележен ред на дел-речениците), а во некои случаи се работи за надоврзување на претходните реченици (при необележен ред на дел-речениците).

а. *да ако* (*да* овде одговара на *па, та*). Се работи за примери од народната литература. Примери со обележен ред на дел-речениците: *Вати ја коприната,* ***да ако*** *сакаш да ти ја изцарка раката (П), Вати ја работата порано,* ***да ако*** *сакаш да ја свршиш побрго* (П) – има многу пословици од овој вид. Примери со необележен

ред: *Јас одовде поарно не барам,* ***да ти ако*** *сакаш оди во она село* (МЦ); *Кажи, кажи, ќерко,* ***да ако*** *ти веруаме, ќе те веруаме, а пак ако не ти веруаме, нема нешто да изгубиш ти* (МЦ); ***Да ако*** *сакаш да ме послушаш јас што ќе ти речам да го сториш, бездруго раат ќе си бидиш и ти и јас* (МЦ); ***Та ако*** *сакате да ме страмете, страмете ме* (СП).

б. *ама ако* – обележен ред: *Ќе ти даиме, бре момче,* ***ама ако*** *го поносиш тапаноф* (МЦ); *Госпо секого сака да го благосои,* ***ама ако*** *сака тој* (П).

в. *оти ако* – при необележен ред, но поради надоврзување на претходната, во рамките на поголема реченица: *На пои и на каугер не таксуј,* ***оти ако*** *не му го дадиш, ќе си го земиш* (П); *Ела да го испиеш морево,* ***оти ако*** *не го испиеш ќе те врлам во море и ќе те удаам* (МЦ).

г. *ако пак* – се јавува во почетокот на реченицата заради надоврзување на претходниот контекст: ***Ако пак*** *негде започнат да ја пеат // „Денес над Македонија" со гласови разлеани, // веруваj дека тогаш лугето в срце те греат, // сеедно дали на митинг или во некоја меана* (ГТ); ***Ако*** *е* ***пак*** *поназат од двете момчиња, пак тоа оди пеша, сечи му глаата* (МЦ).

д. *а ако* – во почетокот на реченицата или во рамките на поголема: ***А ако*** *се тие прави, нека биде така...* (СЈ); ***А ако*** *е тоа противнародно, нека ме растргне сета дивина, ич не жалам* (ЖЧНП).

ѓ. *и ако, но ако*: *Лозјето се спушта благо надолу* ***и ако*** *гледа подолго човек по вршките од лозите, му се чини како едно зелено мирно-заталасано море да го дели од полето и од градот* (БК); *Лугето се неразбрани, желни за карање,* ***но ако*** *го начека некогаш насамо тоа куче, ќе види со кого има работа* (МФ).

*

Во врска со правописот на условните зависносложени реченици со *ако* ќе забележиме дека по правило, при необележениот ред на дел-речениците (т.е кога е

зависната во препозиција), овие се делат со запирка. При обележениот ред се помногубројни примерите во кои не се обележува границата меѓу нив со запирка.

*

*Ако* е сврзник карактеристичен и за стандардниот и за разговорниот јазик, како и за народните говори. Разликата меѓу *ако* и *ga* во условните реченици би требало да се бара во врска со типовите услов. И покрај тоа што *ако* се употребува, како што видовме, и за изразување иреален услов (покрај реалниот и можниот), а од своја страна *ga* – за изразување и на реален услов, сепак се забележува дека при изразување на иреалниот услов во нашиот јазик повеќе одговара употребата на *ga*. Во поткрепа на овој заклучок ќе го наведеме податокот дека при пробата на замена на *ако* со *ga* во извесни случаи се добива иреално значење и без вршење какви било други измени во речениците: ***Ако (да)*** *не раниш мачки, ќе раниш īлувци;* ***Ако (да)*** *немаш мрша, не се береш īалој* и сл.

*

Врз база на сето гореизнесено можеме да ги изведеме следните заклучоци:

1. Сврзникот *ако* е најчесто употребуван условен сврзник во нашиот јазик, карактеристичен како за стандардниот, така и за разговорниот јазик, а и за народните говори.

2. Основна негова служба е да воведува *йоgреgна gел-реченица* во рамките на *условна зависносложена реченица*, но поради разни причини го среќаваме и во реченици со адверсативен или со концесивен однос меѓу дел-речениците.

3. Неутрален односно „природен" ред на дел-речениците во рамките на една условна зависносложена реченица е: *йоgреgна – наgреgна.*

4. *Ако* по правило се наоѓа во почетна позиција. Исключоците од ова правило се прават главно од стилски причини.

5. Врската меѓу *ако* и глаголот е тесна, најчесто тие се наоѓаат во непосреден допир и мораме да кажеме дека отстапувањата од ова правило дејствуваат често прилично неприродно, а се карактеристични најчесто за новинарскиот стил.

6. Во врска со типовите услов *ако* се јавува како немаркиран сврзник, со извесна поголема „наклонетост“ кон реалниот услов.

7. Прегледот на односот на глаголските форми доведува до заклучокот дека не можеме да изведеме некои определени строги правила. За илустрација ќе го наведеме примерот *ако* + сегашно време од свршен глагол ~ минато определено. Освен тоа нема такви глаголски времиња кои се „резервирани“ само за еден определен вид услов.

8. Како индикатор на условната врска се јавува само *шогаш* но и тоа сосем ретко и ова може да се наведе како една од причините за појавата на примери со маркиран ред на дел-речениците.

9. *Ако* се сврзува со сосем мал број други сврзници правејќи со нив сложени, а и сложените сврзници со *ако* се употребуваат ретко.

## СПИСОК НА ДЕЛАТА ОД КОИ Е ЕКСЦЕРПИРАН МАТЕРИЈАЛОТ И СКРАТЕНИЦИ

### I Книги

1. Ѓорѓи Абаџиев, *Избор*, Скопје, 1964, (ЃА)
2. Сотир Гулески, *Прекршен 'рбет*, Скопје, 1960 (СГ)
3. Симон Дракул, *Одбрани раскази*, Скопје, 1966 (СД)
4. Благоја Иванов, *Црвено рондо*, Скопје, 1964 (БИ)
5. Славко Јаневски, *Кловнови и луѓе*, Скопје, 1954 (СЈ)

6. Славко Јаневски, *Стебла,* Скопје, 1965 (ССЈ)
7. Славко Јаневски, *Глуви команди,* Скопје, 1966 (СЈГК)
8. Филип Каваев, *Народни пословици и гатанки од Струга и Струшко,* Скопје, 1961 (ФК)
9. Блаже Конески, *Лозје,* Скопје, 1955 (БК)
10. Јован Котески, *Пепелосија,* Скопје, 1966 (ЈК)
11. *Малешевски народни песни,* Скопје, 1959 (МНП)
12. Миладиновци, *Зборник,* Скопје, 1962 (МЗбор)
13. Х. Поленаковиќ, – К. Пенушлиски, *Македонски народни умотворби,* Том IV, кн. I, Пословици, Скопје, 1954 (П)
14. Стале Попов, *Крцен живот,* Скопје 1953 (СП)
15. Анте Поповски, *Триптихон,* Скопје, 1966 (АП)
16. Кочо Рацин, *Стихови и проза,* Скопје, 1961 (КР)
17. *Темни кажувања,* Скопје, 1967, (ТК)
18. Гане Тодоровски, *Час по идости и нежности,* Скопје, 1966 (ГТ)
19. Методија Фотев, *Потомците на Каin,* Скопје, 1966 (МФ)
20. Марко Цепенков, *Македонски народни приказни,* Скопје, 1958 (МЦ)
21. Марко Цепенков, *Сказни и сторенија,* Скопје, 1954 (МЦ)
22. Коле Чашуле, *Драми,* 1967 (КЧ)
23. Живко Чинго, *Пасквелија,* Скопје, 1962 (ЖЧП)
24. Живко Чинго, *Нова Пасквелија,* Скопје, 1965 (ЖЧНП)

## II Списанија и весници

1. *Културен живот,* год. XII, јануари 1967, бр. 1 (текстови од Б. Петковски, М. Неделковски и др.) (КЖ)
2. *Македонски јазик,* год. XV кн. 1-2 (текстови од Бл. Ристовски, Р. Оти, П. Илиевски, Е. Станкјевич и др.) (МЈ)
3. *Македонски преглед,* год. I, II, III, IV, V, VI, VII, VIII, IX, X (МП)
5. *Млад борец,* год. XXIII бр. 25, 21 септ. 1967. (МБ)
6. *Нова Македонија* – 8 броја од мај, јуни и септември 1967 год. (НМ)
7. *Разгледи,* год. IX, број 6 и 7 (текстови од В. Малески, М. Ѓурчинов, Гл. Чемерски и др.) (Разгл).
8. *Современост,* бр. 2 февруари 1967 год. (текстови од Т. Момировски, С. Гулески и др.) (С)

## *ПОВТОРУВАЊЕТО НА СВРЗНИКОТ АКО ВО РЕЧЕНИЦАТА*

0. Прашањето што ќе се обидеме да го изнесеме во овој прилог го сметаме како составен дел на една покомплексна појава во македонскиот јазик – повторувањето на зборовите во реченицата, појава што Благоја Корубин ја регистрира и ја обработува во трудот: „Повторувањето на некои зборови во нашата реченица.[1] Во оваа статија Бл. Корубин зборува за повторувањето на предлозите, на сврзникот *да*, на кратките заменски форми. Сметаме дека е сосем оправдано што авторот на гореспоменатиот труд меѓу другото прави споредба со состојбата во францускиот јазик. Цитирајќи една француска граматика[2] Бл. Корубин укажува на тоа дека во неа се препорачува повторувањето на предлозите (особено на кратките) во француската реченица секогаш, освен во случаите кога тие одат со зборови што означуваат синонимни појави. Во врска со повторувањето на предлозите во македонскиот јазик, авторот заклучува дека во споредба со уметничката, во народната литература се забележува поголема доследност. Повторувањето на партикулата-сврзник *да* авторот го разгледува само во позиција пред презентска глаголска форма без оглед на неговата функција (дали се работи за *да* + глагол со значење на инфинитив, или има *да* служба на финален сврзник,

1 Бл. Корубин, *Повторувањето на некои зборови во нашата реченица*, Македонски јазик, Скопје, 1954, год. V кн. 2, стр. 231.

2 Grammaire Larousse du XXe Siècle, Paris, 1936.

или се работи за оптатив субјунктив и сл.). Сметаме дека разгледувањето на повторувањета на *да* врз база на неговата служба во реченицата би довело до попрецизни заклучоци.

1. Повторувањето на сврзникот *ако* го разгледуваме во такви ситуации кога имаме две подредни дел-реченици[1] во рамките на една условна зависносложена. За вакви случаи во францускиот јазик L. Tesniere[2] вели: „En français, quand deux conditionnantes dont le translatif est *si* sont jonctées, la translation simple I ⟩⟩ E qu'il marque est décomposée syntaxiquement en une translation double I ⟩⟩ O > E, dont seule la seconde composante (la première sur la chaîne parlée) *que* (marquant de la translation I ⟩⟩ O), a besoin d'être répétée dans la proposition jonctée, dans laquelle elle entraîne d'ailleurs le mode subjonotif du verbe: *s'il fait beau et que vous ayez le temps, nous pouvons aller nous promener.*“[3] Значи, во францускиот јазик, условниот сврзник si не се повторува во втората подредна дел-реченица – таму се јавува *que-subjonctif.*

2. Во нашиот јазик, во случаите кога имаме две или повеќе подредни дел-реченици во рамките на една условна зависносложена, сврзникот *ако* најчесто се повторува во секоја од нив. Примери за повторување на *ако* среќаваме и во народната и во уметничката литература. *Ако* се повторува при набројување на повеќе услови, потоа кога се изнесуваат два услова, при што меѓу дел-речениците може да стои запирка, сврзникот *и* и сврзникот *или*.

---

1 Терминот *дел-реченица* го употребуваме за со него да ги определиме оние реченици кои влегуваат во составот на една сложена реченица. Со тоа ја добиваме опозицијата: *реченица* (во значење на секоја самостојна реченица, па и на сложената): *дел-реченица* (за реченица која е составен дел на поголема сложена конструкција).

2 L. Tesnière, Éléments de syntaxe structurale, Paris, 1966, стр. 596.

3 Во францускиот јазик, кога се споени две условувачки реченици, чиј транслатив е si, простата транслација I ⟩⟩ E што ја определува сврзникот, синтаксички се дели во двојна транслација I ⟩⟩ O ⟩ E, чија втора компонента (прва во говорната верига) que (обележувач на транслацијата I ⟩⟩ O) има потреба да биде повторена во втората дел-реченица, во која инаку повлекува le mode subjonctif од глаголот: *ако биде убаво времето и ако имате време, можеме да прошетаме.*“

Освен тоа, повеќе пати повтореното *ако* може да се јави и како стилско средство, со него во извесни случаи му се придава поголема експресивност на изразот.

3. Примерите со две подредни дел-реченици во рамките на една зависносложена можеме да ги поделиме на неколку групи во зависност од врската меѓу нив (дали се сврзани со некој сврзник) а и во зависност од нивниот семантички однос.

3.1. Ги споменуваме прво „најнеутралните" примери во кои двете подредни дел-реченици просто следуваат една по друга, меѓу нив стои запирка. Обично тие даваат два различни услова, при што вториот го дополнува првиот: *Мислата нагло му свртува кон другото: можеби* ***ако*** *не ги делеше тие пари,* ***ако*** *ги дадеше за засилување на храната, ќе успееше да го направи оној нужен напор за освојување на последниот поен* (Б. Конески, Лозје); ***Ако*** *тргнам тешка боздугана, //****Ак'те*** *удрам меѓу двете очи, // Двете очи от глава ќе скокнат* (Миладиновци, Зборник). Втората подредна дел-реченица може да служи и како извесно доизјаснување на условот изразен во првата: *Оваа партија му е последна во полуфиналниот турнир и само* ***ако*** *ја добие, само* ***ако*** *реализира вечерва цел поен, тој можеше да влезе во финалето за државно првенство* (Б. Конески, Лозје).

3.2. Повторено *ако* среќаваме и во случаите со две подредни дел-реченици сврзани со сврзникот *и*: ***Ако*** *дојде назат и* ***ако*** *не се напие вода од рекава, бездруго је збеснето* (М. Цепенков, Македонски народни приказни); *И којзнае до кога Боне така ќе зборуваше со родилката,* ***ако*** *не влезеше во дворот Тоде и* ***ако*** *уште од прагот на портата не викнеше колку што го грло носи* (С.Гулески, Прекршен 'рбет).

3.3. И зад *или* исто така се чувствува потреба од повторување на *ако*, затоа што втората подредна дел-реченица донесува нов услов кој, исклучувајќи го првиот, го овозможува остварувањето на дејството во надредната: ... *ги задеваше момчињата и ги лажеше: ќе им*

*најдел пиштоли* ***ако*** *му плаќат со злато или* ***ако*** *дојдат да му работат во нивите* (М.Фотев, Потомците на Кат); *И почнува да му објаснува со мимики и гестови дека и него ќе го снајде истото* ***ако*** *ја измами Мара или* ***ако*** *со некоја своја непромислена постапка дури и ја разжалости* (Мисла II, 20).

4. Во примерите во кои *ако* се јавува повеќе од двапати се работи за повеќе подредни дел-реченици со кои се набројуваат повеќе услови за остварувањето на едно дејство, но покрај тоа *ако* во некои случаи со повеќекратното повторување станува стилско средство: *Колку бавно врви времето кога исчекуваш да помине. А уште побавно врви* ***ако*** *мислиш сè на тоа колку поминало,* ***ако*** *мислиш на исчекувањето и* ***ако*** *не можеш да ги одвлечеш мислите од тоа* (С. Дракул, Одбрани раскази); *Ги викав јас добрите светци да ме поучат, да ми помогнат* ***ако*** *ги има,* ***ако*** *се добротвори,* ***ако*** *имаат срце* (Ж. Чинго, Нова Пасквелија).

5. Посебно ќе ги споменеме примерите во кои во втората подредна дел-реченица се јавува *да*. За ваквите примери може да се каже дека најмногу по структура им одговараат на соодветните реченици во францускиот јазик. Примерите од овој вид се најчести кај М. Цепенков и, како што ќе се види, звучат малку необично. Освен тоа, поради познатата синтаксичка повеќефункцијност на *да*, во овие примери се среќаваме со тешкотии при обидот за утврдување на фактот дали се работи тука за условна *да* конструкција или *да* води реченица која само ја дополнува, ја дообјаснува претходната условна со *ако*. Примери: ***Ако*** *се разболе некое дете,* ***да*** *го фати кашлак, ќе му сварат чај за илач* (С. Попов, Крпен живот); *Само* ***ако*** *преку мене минеш,* ***да*** *ме прегазиш, така можеш тоа да го сториш!* (Мисла II, 20) и два примера од кај М. Цепенков: *Јас* ***ако*** *отфорам и* ***да*** *умрам, ти кабает немаш;* ***Ако*** *ми се противит некој* ***да*** *неќе да ми плаќа бажџар за умрениo, ќе му ја изваам пишаната книга.*

6. Примерите со *ако* само во едната од две подредни дел-реченици главно се од оној тип со *и* меѓу нив, т.е. кога со двете подредни дел-реченици се изнесуваат блиски поими: *А законот не е закон* ***ако*** *не се спроведува в дело и не се почита* (Б. Конески, Лозје). Примери со неповторено *ако* среќаваме најмногу кај С. Попов. Ќе наведеме два: ***Ако*** *татко сторил ниет и дал збор без мене, нека ме има он на душа;* ***Ако*** *не го проветрат и потсушат ќе им проникне и ќе останат без храна* (С. Попов, Крпен живот). За двата примера можеме слободно да кажеме дека не би изгледале ништо помалку природно кога би било повторено *ако*.

6.2. Примери со неповторено *ако* сретнавме и во такви случаи кога дејството на втората подредна е во извесна смисла можна последица на првиот услов, но сепак содржи услов спрема надредната, поточно услов од кој директно зависи дејството на надредната: ***Ако*** *се бориш со жена и паднеш, голем срам ќе си донесеш* (Х. Поленаковиќ – К. Пенушлиски, Пословици). Во овие случаи сметаме дека е попрепорачливо *ако* да се повтори.

6.3. Еве и еден пример од кај М. Цепенков: ***Ако*** *чуел и се научил за некого, тој не ќе заспиел, дури не му дојдел од ако* (Македонски народни приказни). Според глаголската форма во првата подредна дел-реченица – *минато неопределено несвршено*, и во втората би очекувале исто време, меѓутоа овде среќаваме *минато неопределено свршено*. Ова би можело да се објасни со отсуството на *ако* во втората подредна дел-реченица. Кога би било употребено *ако* и пред втората глаголска форма секако би се избегнала оваа грешка.

6.4. *Ако* може да се одбегнува и со цел да не дојде до натрупување, до непотребно повторување, како во примерот: ***Ако*** *не ви проговори,* ***ако*** *кути и вие си кутите, тој што ќе ви се јави на сон, ќе си го земете* (Темни кажувања).

7. И покрај тоа што во почетокот го споменавме проблемот во врска со повторувањето на предлозите во

реченицата, треба да кажеме дека повторувањето на *ако* го сметаме за појава од поинаков карактер. Така, додека повторувањето на предлозите може да се посматра како граматичко и стилско прашање, повторувањето на *ако* ни се чини повеќе граматичка појава и тоа поради службата на *ако* во реченицата. Како што е познато *ако* е подредувачки сврзник, води подредна дел-реченица во рамките на условна зависносложена и е составен дел на таа реченица. Според ова, во крајна линија, подредната дел-реченица без *ако* од синтаксичка гледна точка е непотполна.

Врз база на еден пообемен материјал со кој располагаме, можеме слободно да заклучиме дека примерите со неповторено *ако* се прилично ретки како во народната, така и во уметничката литература и за сите нив може да се каже дека не гледаме доволно важни елементи кои би го спречиле повторувањето на *ако*. Напротив, со неговото повторување би се задоволила потребата за постигнување поголема јасност на изразот.

# *УСЛОВНИТЕ СВРЗНИЦИ ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК*

Во групата на зборовите што вршат сврзничка служба во условни зависносложени реченици, главно место му припаѓа на сврзникот *ако*. Всушност, можеме да кажеме дека *ако* е единствен сврзник во нашиот јазик чие основно значење е условното. Овој заклучок го изведуваме врз база на фактот дека во најголем број случаи (во врска со реалниот и можниот услов) со сврзникот *ако* се добива т.н. вистински услов, т.е. услов кој се поставува без да се инсистира на неговото исполнување, без да се знае дали тој ќе се исполни или не, а се дава дејството кое би се исполнило во случај да се исполни условот. Во примерите со останатите сврзници што се јавуваат во условните зависносложени реченици се забележуваат малку поинакви појави кои секако се должат на фактот дека овие сврзници (временското *кога* или прашалната партикула *ли*, на пример) имаат други основни служби. Освен горново, за *ако* треба да се забележи и тоа дека е тој нашироко употребуван условен сврзник и дека е карактеристичен како за стандардниот, така и за разговорниот јазик, а и за народните говори. Редот на дел-речениците во рамките на една условна зависносложена со *ако* е најчесто зависна - главна. Обратниот ред се јавува повеќе од стилски и некои други причини (кога е зависната нешто како коментар на главната, или во рамките на една поголема целина, кога главната се надоврзува директно на претходната и слично). Во врска со местото

на *ако* во зависната дел-реченица може да се каже дека *ако* е по правило во почетна позиција. Врската меѓу *ако* и глаголот е обично сосем тесна. Тие се во непосреден допир или одделени со негација и со кратките форми на личните заменки, кои во нашиот јазик стојат пред глаголот. Се разбира дека овде зборуваме за едно мнозинство примери и дека има отстапувања од овие две гореизнесени белешки. Во тие случаи „извлекувањето" зборови пред *ако* или „вметнувањето" зборови меѓу *ако* и глаголот служат како стилски средства – за истакнување на зборовите што се „извлекуваат" или се „вметнуваат". За сврзникот *ако* е најкарактеристично тоа дека тој може да се сретне како при реалниот, така и при можниот, па и при иреалниот услов. Меѓутоа, не можеме да не забележиме дека употребата на *ако* за изразување реален и можен услов претставува негова најчеста и, би рекле, најобична служба, и покрај тоа што тој во ред случаи се употребува за изразување иреален услов (но, се разбира, со посебни глаголски времиња). Македонскиот јазик покажува прилично голема разнообразност во согласувањето на времињата во зависната и во главната дел-реченица во рамките на условните зависносложени. Оваа разнообразност се должи секако на фактот дека глаголските времиња се јавуваат (дури и почесто) со нивните вторични значења. На пример, интересен е фактот дека едно глаголско време кое сосем природно би го очекувале исклучиво при иреалниот услов – станува збор за минатото-идно време – го среќаваме и при реалниот услов, но со неговото повторливо значење. Ова го среќаваме како во уметничката, така и во народната литература. Еве еден пример: *Ќе стигнев во некој град и* ***ако*** *стигнев со ден, веднаш ќе го оставев куферот во хотелот и ќе излетав надвор* (М.Фотев).

При **реалниот** услов, *ако* го среќаваме најчесто со следните глаголски времиња: *ако*+сегашно време од свршени и од несвршени глаголи ~ сегашно време (за изразување сегашност и со надвременско значење); *ако* +

сегашно време од свршени и од несвршени глаголи ~ идно време (за изразување идност или надвременско значење); *ако* + сегашно време ~ заповеден начин и *ако* + минато време ~ минато време (за изразување минатост, но и со надвременско значење; во овој тип можат да се вклучат сите минати времиња). Примери: ***Ако** имаш йари, секој шайко ще сака* (Пословици); ***Ако** не ойвориш, ќе викам* (К. Чашуле); ***Ако** не дade, нека си оди со здравје* (С. Попов); *...зашоа шој, **ако** имаше йари ги шрошеше безмилосно, зашшо веруваше дека ќе најде многу злашо* (М. Фотев).

Во врска со **можниот** услов, ако се апстрахираме од контекстот и ако се ограничиме само на глаголските форми, се среќаваме со тешкотии во неговото разликување од реалниот услов, освен во случаите кога го среќаваме можниот начин во двете дел-реченици или во едната од нив. Во другите случаи постои можност од совпаѓање со реалниот услов. Меѓутоа, примери од типот: *ако* + можен начин ~ можен начин и *ако* + сегашно време ~ можен начин, има релативно малку: ***Ако** би сшанало нужно, јас би можел да сйомнам и имиња и дешали* (К. Чашуле); ***Ако** може шоа да го сшори и на двајцаша би им йоолеснило* (Ѓ. Абаџиев).

При изразувањето **иреален** услов *ако* се јавува со минатите времиња; минато определено, минато неопределено и предминато, со тоа што во главната дел-реченица се јавува минато-идно или можен начин: ***Ако** беше шака лесно (да се умре) до сега жив човек немаше да има* (Темни кажувања); *Тој не би издржал **ако** не се случеше шокму шака* (Ѓ. Абаџиев).

За односот на *ако* кон глаголската форма сметаме дека треба да се спомене уште и појавата формите за сег. време како и за мин. опред. и неопред. несвршено од свршени глаголи, форми кои самостојно не се употребуваат, туку само со партикулата *ќе*, со која прават идно, минато-идно и идно прекажано, да се употребуваат со *ако* и со *да* во условните зависносложени реченици.

За условната зависносложена реченица во македонскиот јазик е карактеристично отсуството на индикатор на условната врска во главната дел-реченица. Во ваква служба се јавува само *тогаш*, но прилично ретко. *Ако* прави два сложени условни сврзници и тоа: *ако да* и *ако ли*. За *ако да* се смета дека е резултат на вкрстување меѓу условните реченици со *ако* и оние со *да*. Овој сврзник е карактеристичен за народниот јазик: ***Ако да*** *беф имал три грошеји пари, ќе можеф да бидам цареф зет* (М. Цепенков). За сложениот сврзник *ако ли* можеме да кажеме дека најчесто се јавува во такви примери во кои условот е даден во алтернатива, во потврдна и во одречна форма и тоа во втората условна реченица. Еве еден пример: ***Ако*** *можам, ќе му отплатам,* ***ако ли*** *не – да му е просто* (Пословици). Можеме патем да забележиме дека Ј. Крчовски и К. Пејчиновиќ многу често го употребуваат овој сложен сврзник и тоа при набројување.

Партикулата-сврзник *да* се употребува меѓу другото и во условните зависносложени реченици. За *да* е карактеристична тесната врска со глаголските форми. Збигњев Голомб во обемниот труд Кондиционалот од балкански тип во јужнословенските јазици, формите *да* + глагол, кои во главна реченица имаат значење на желба или сомневање и колебање, од функционална гледна точка ги нарекува форми на аналитичен optativus subiunctivus. Овој аналитичен оптатив субјунктив го среќаваме во зависни дел-реченици во рамките на условни зависносложени. Паѓа в очи малиот број примери со *да* во кои се изразува реален и можен услов и под услов да не водиме сметка за контекстот и за семантиката, можеме да ги наброиме само овие комбинации на глаголски времиња: *да* + сегашно време од свршени глаголи ~ идно време (ова се однесува главно на оние глаголи што имаат соодветни несвршени форми); *да* + сегашно време од свршени глаголи ~ можен начин, идно време или сегашно време од несвршени глаголи. Еве неколку примери: *Овие наши жени не знаат да готват јадења; на други жени по*

*светот* ***да*** *им дадеш такво месо, чудо ќе* направат (М. Фотев); *Сега* ***да*** *го најдам, се здружуам* (М. Цепенков).

Меѓутоа, во рамките на иреалниот услов *да* истапува сосем рамноправно со *ако* и се јавува со сите глаголски времиња со кои се јавува *ако*. Всушност, можеме да кажеме дека во свеста на македонскиот говорител *да* го зазема најважното место за изразување иреален услов. Така, за *ако* ни изгледа најприродно да го употребиме при изразување реален и можен услов, а *да* најприродно ни доаѓа да го употребиме при изразување иреален услов. Ова може да се види и од фактот дека *да* се јавува и во комбинацијата *да* + сегашно време од несвршени глаголи ~ можен начин / идно време, со која се изразува, по правило, иреален услов. Ова може да се утврди со проба за замена на *ако* со *да* или обратно. Така, *ако* + сегашно време од несвршени глаголи ~ идно време (за изразување реален услов) дава *да* + сегашно време од несвршени глаголи ~ идно време (за иреален) и обратно, барем во некои случаи. Да го земеме примерот: ***Да*** *сакам, за ѓуша ќе се фатат* (Б. Конески). Јасно е дека овде имаме работа со иреален услов. Меѓутоа, само со замената на *да* со *ако* работата сосем се менува: ***Ако*** *сакам, за ѓуша ќе се фатат* – се добива реален услов. Еве уште еден пример: ***Да*** *знам што ќе биде, не ќе се плашам* (М. Фотев) – иреален услов; но: ***Ако*** *знам што ќе биде, не ќе се плашам* – реален.* Даваме и неколку примери за употреба на *да* со минати глаголски времиња, при што во главната се јавува минато идно (најчесто) или можен начин: *...на парчиња* ***да*** *ме сечеа – уста не ќе отворев* (В. Малески); *Јас* ***да*** *бев на вашето место, би го примила Цими* (К. Чашуле).

---

* Овие примери, сепак, не ги исклучуваат случаите во кои *да* + сегашно време од несвршени глаголи воведува реален услов: *Стар чоек* ***да*** *честити, бога го честити.* Всушност, би можеле да кажеме дека *да* + сегашно време од свршени глаголи воведува реален, а *да* + сегашно време од несвршени глаголи може да воведува и реален и иреален услов.

Во повеќе јазици е позната појавата прашални конструкции (било со прашална партикула, било без неа) да влегуваат во состав на една условна зависносложена реченица и тоа како зависни, условувачки. Во македонскиот јазик најчесто во вакви случаи се јавува партикулата *ли*, која се употребува постпозитивно. За примерите со *ли* е карактеристичен фактот дека тие исклучиво му припаѓаат на реалниот услов. Дури, кога се обидовме во некои примери со *ако* во кои е изразен иреален услов да направиме замена со *ли*-конструкција во соодветното време, добивме реален услов. Ова нè наведува на заклучокот дека условот изразен со *ли*-конструкцијата всушност и не е услов во онаа стриктна смисла (да се постави без да се знае дали ќе се исполни или не), туку како да се смета со тоа дека е исполнет, во извесни случаи дури како да се гледа на него како на свршен факт. Можат да се сретнат следниве комбинации на глаголски времиња со *ли*: сегашно време од свршени и несвршени глаголи + *ли* ~ сегашно/идно/заповеден начин; идно време + *ли* ~ сегашно/заповеден начин; минато определено + *ли* ~ сегашно/минато определено свршено/идно време/заповеден начин. *Ли*-конструкциите во рамките на условни зависносложени реченици можат да се сретнат и во народниот јазик и во стандардниот. Меѓутоа, карактеристична е за стандардниот, односно за некои наши автори, појавата *ли* да се употреби со форма за сегашно време од свршен глагол, форма за којашто се знае (како што споменавме погоре) дека се јавува или со *ќе* или со *ако* и *ѓа*. Најмалку што може да се каже за овие случаи е дека ги чувствуваме како необични: *Ги најѓеш **ли** – може оттука ионатаму; Не успее **ли** свршено е со Луков засекогаш* (К. Чашуле). Во некои случаи ова е одбегнато со употребата на партикулата *ќе*, т.е. со идно време, а во некои пак, поради совпаѓањето на некои форми од сегашното време на свршените глаголи со формите за минато определено свршено, не може со сигурност да се утврди дали се работи за сегашно или за

минато определено свршено време. Еве неколку примери за употребата на *ли*-конструкциите за изразување реален услов: *За нас пијаниците, барманите се барометарот на нашиот живот. Се качува* ***ли*** *нивната жива, нивната доверба, се качуваме и ние* (К. Чашуле); *Всушност зборовите „старо будалиште" се како и сите зборови, тие живеат до колку имаат душа. Ќе им ја земеме* ***ли*** *душата, тие не се ништо* (П. Шегедин – прев. Бл. Корубин); *Попушти* ***ли*** *борачот, Наум ќе се струполи на него; попушти* ***ли*** *Наум, ќе се струполи под него* (В. Малески); *Ќе чуеш* ***ли*** *нешто долу да ти шушка, викни!* (К. Чашуле).

Покрај *ли*, во одделни примери ја среќаваме и прашалната партикула *нели* и дијалектните варијанти на прашалните партикули: *лели (лел'); нел'* и др. Овие партикули се јавуваат пред глаголот, кој е најчесто во сегашно време, додека во главната дел-реченица се јавува идно: ***Нел'*** *ме питаш, ќе ти кажам* (Миладиновци); ***Лели*** *прашаш, ќе ти кажам* (Шапкарев); ***Љељ*** *ти је мила невеста, // **Љељ** ти толку в срце влегла, // Јас ке се, сину, отрујам* (Миладиновци). За овие примери би можеле да кажеме дека условот во нив е даден како готов факт, всушност како причина за вршење на дејството во главната, па би можеле да ги третираме како преодни типови меѓу условните и причинските реченици. Само за современиот јазик (со незначителни исклучоци), а особено за преводната литература е карактеристична употребата на временскиот сврзник *кога* со можен начин и во зависната и во главната дел-реченица (или ретко со некое друго време во главната). На овој начин се изразува најчесто иреален, но и можен услов, а тоа може да се утврди изгледа единствено кога се води сметка за контекстот: ***Кога*** *би сакала за себе да зборува би кажала дека се тоа можеби спомени; но за себе никогаш не зборуваше, ниту на својот маж, ниту на оној другиот* (К. Чапек, прев. В. Јанева); *О,* ***кога*** *вие би можеле да ги сфатите моите мисли!.. Ние би биле среќни* (П. Шеге-

дин, прев. Бл. Корубин); ***Кога*** *не би имало олку народ, би се обидел да фрлам една од нив и да го бројам нејзиното потскокнување на површината на водата* (Бл. Иванов). За овој начин на изразување услов постои мислење дека во македонскиот се јавил под влијание на српскиот или хрватскиот јазик. Меѓутоа, за нас е далеку поинтересно прашањето дали би можело да се утврди во кои случаи со *кога* + секое глаголско време освен можниот начин немаме чисто временско, туку и условно значење, или во кои случаи *кога* е сосем ослободено од временското значење. Секако, тука ќе станува збор за многу помал број примери во споредба со примерите со временско *кога* и речиси во сите тие примери се работи за реален услов, а ние мораме да му се обратиме на значењето како и на контекстот, како на средства за утврдување до која мера *кога* е ослободено од временското значење. Примери: ***Кога*** *не му дошол умот, еве му уште една згора* (В. Малески); *Како можам јас да знам што е всушност, **кога** е таа работа од сосем деликатен интимен карактер* (М. Крлежа, прев. Т. Димитровски); *Горејте, пусти, горејте! // **Кога** сте ризик немале, // Јас да ве дарувам, // И сос вас да се радувам.* (Миладиновци). И овде би можеле да го кажеме она што го рековме погоре во врска со партикулата *нели* и нејзините дијалектни варијанти: значењето што се јавува во овие примери можеби најадекватно би било да го одредиме како комбинација меѓу услов и причина, зашто условот и овде се јавува како готов факт. Со вакво значење се и примерите во кои се јавува темпоралното *штом* (ослободено од временското значење) и дијалектното *дилми*. Примери: ***Штом*** *е така – повели!* ***Штом*** *си решила да ме запуштиш, стори го* (К. Чашуле); *И изгледа дека банката Глембај не стои баш така брилјантно **штом** се занимава со отпадоци и мртовци* (М. Крлежа, прев. Т. Димитровски); ***Штом*** *ме питаш стара мајко, // **Штом** ме питаш, мајко, // право ќе ти кажа...* (Нар. песни од Егејска Македонија); ***Дилми***

*ме оиишфаш, милна мајко моја, //* ***Диљми*** *ме оиишфаш, и јас ќе ши кажам* (К. Шапкарев).

При обидот за замена на *ако* со *коīа* односно со *шшом*, дојдовме до заклучок дека временското значење на овие сврзници избледува кога во главната се јавува заповеден начин (в. погоре), но и ова не мора да важи за сите случаи. За останатите примери можеме евентуално да му се обратиме на редот на дел-речениците (како што може да се види погоре често временското значење се губи кога е редот на дел-речениците обележен), но и во овие случаи мораме да водиме сметка за значењето.

# ПРЕГЛЕД НА УСЛОВНИТЕ СВРЗНИЦИ ВО ДЕЛАТА НА ЈОАКИМ КРЧОВСКИ И КИРИЛ ПЕЈЧИНОВИЌ[1]

Според Ст. Куљбакин[2] условни сврзници во старословенскиот јазик се: **аште, кли** и **а**. Од нив најчест е првиот сврзник и тој може да се јави и во други форми (**ѣште = ꙗште**). Можниот начин употребен со **аште** и **а** укажува на иреален услов. Во граматиката на H.H.Bielfeldt, во списокот на најчестите сврзници во старословенскиот јазик[3] е наведен сврзникот **аште**. Според авторот, прво значење на овој сврзник е „ако", како во примерот: **господи, аште хоштеши, можеши мѧ очистити**. Освен ова, кога се наоѓа во почетокот на прашална реченица која е во зависен однос спрема претходната реченица, **аште** има значење „дали": **въпрошѫ вы, аште достоитъ въ сѫботы добро творити**. Сврзникот **а** според овој список има значење „но", а соединет со конјунктивот во форма **абъі, аби** значи „ако": **а би сьде бълъ**. Во граматиката на T. Lehr-Spławiński i Cz. Bartula[4] се вели дека во старословенскиот јазик условните зависносложени реченици се по правило сврзнички. Во зависната дел-реченица најчесто се јавува

1 Примерите се земени од следните дела: „Различна поучителна наставленија" од Ј. Крчовски, „Огледало" и „Утешение грешним" од К. Пејчиновиќ, како и од „Избраните текстови" од Крчовски – Пејчиновиќ, Скопје 1963, под редакција на Блаже Конески.

2 Št. Kul'bakin, Mluvnice jazyka staroslověnského, pr. B. Havránek, Прага, 1948, стр. 201.

3 H. H. Bielfeldt, Altslawische Grammatik, Halle, 1961, стр. 178.

4 T. Lehr-Spławiński-Cz. Bartula: Zarys gramatyki języka starocerkiewno-słowiańskiego na tle porównawczym, Wrocław-Kraków, 1959, стр. 132.

сврзникот ašte//jašte, ретко ašti; потоа ašte li, ašte bo; ašte li ni, ašte li že ni, a li, jeli. Се определуваат два формално-значенски типа условни реченици: 1. Сврзникот ašte (или неговите еквиваленти) е сврзан со индикатив во зависната дел-реченица ако сложената реченица изразува реален или можен услов (ašte kto xoditъ noštijǫ, potъknetъ sę...) и 2. кога се работи за иреален услов, сврзникот се јавува со неиндикатив: ašte bi sьde bylъ, не bi bratrь moi umrъlъ).

Старословенскиот условен сврзник аште во делата на Јоаким Крчовски и Кирил Пејчиновиќ се среќава повеќе во цитатите на црковнословенски јазик што ги приведуваат овие наши автори од Светото писмо. Надвор од овие цитати можеме да зборуваме само за сосем мал број случаи во кои се јавува аште во рамките на условна зависносложена реченица. Даваме неколку примери: а҆́ще не гдⷭ҇ь созиждетъ домъ, всꙋе трꙋдатсѧ зиждꙋщїй (Утешение); Аще же не хощете, ниже послꙋшаете мене мечъ вы поѧстъ (Утешение); пакъ оу҆ ю҆трꙋ аще и҆злезешь ѿ цр҃ква, сиромаси просѧцы що са предъ цр҃ковна врата, дади и҆́мъ по нещо мало (Огледало); за Овой Отец глаголю: аще небы билъ Онъ помогналъ: не би била ѡ҆́правена и тѷпографїа наша, оти беше изгорела (Утешение). Последниов пример е земен од предговорот кон „Утешение грешним". Како што е познато, овој предговор го напишал Теодосија Синаитски. Структурата аште + можен начин ~ можен начин укажува на иреален услов во согласност со гореспоменатите правила од старословенскиот јазик.

Наспрема старословенското аште, во делата на Ј. Крчовски и К. Пејчиновиќ како најчесто употребуван условен сврзник се јавува *ако*. Факт е дека на овој сврзник и во современиот стандарден јазик, како и во народните говори, му припаѓа првото место во групата на зборовите што вршат сврзничка служба во рамките на условните зависносложени реченици. Од своја страна и Крчовски и Пејчиновиќ во најголем број случаи се служат токму со овој сврзник и тоа за изразување на сите типови услов. Треба да се одбележи и тоа дека кај овие

наши постари автори се јавуваат главно оние „клишеа" за согласување на глаголските времиња и начини што се обични за современиот јазик. Така на пример, кај нив е најчест образецот *ако* + сегашно време ~ идно време, за кој е веќе кажано[1] дека најдобро се вклопува во карактерот на реалниот услов.

Преглед на глаголските форми што се јавуваат во примерите со *ако*:[2]

*ако* + сегашно време ~ сегашно време: ѿкѡ мы є не исполниме законъ хртовъ, несмо ни хртїани (Огледало).

*ако* + сегашно време ~ заповеден начин: ако немашь цр̃ква оу село а ты йди оу некои манастырь (Огледало).

*ако* + сегашно време ~ идно време: ѿкѡ немашь при себе Попъ, а ты самъ ќе се прекрстишь, и ќе реќеш (Огледало); ако слепецъ слепца води, заедно кеда паднат оу ю́мата (Различна); ѿко невѣрȣете, некете ни да разȣмеете(Различна).

*ако* + минато време ~ сегашно време: Акомȣ чѡекȣ дїаволъ мȣ закачелъ дȣшата грѣхъ ради, попȣщенїемъ бж̃їимъ : той чѡекъ мȣетъ сметенъ разȣмотъ, той влезȣетъ во невѣрствїе (Утешение).

Во еден пример, при набројување на повеќе услови првиот глагол со *ако* се јавува во форма за минато неопределено свршено време со прекажано значење, а вториот во сегашно, додека во главната дел-реченица се јавува минато определено свршено време употребено со неговото вторично значење на идност: ама найпосле ѿкѡ се вастȣрилъ самее йли во лютина не се прощеалъ, йли во пїанство, йли во хай , хȣй йли во блȣдъ, по лошъ пȣть, во нечистота ѿко га затече смерть ѿиде оу ќаволски рȣки (Огледало).

1 *Сврзникот* ***ако*** *во македонскиот јазик*, Македонски јазик, год. XVIII, 1967, стр. 128.

2 Овде немаме за цел да вршиме анализа на глаголските форми, иако патем би можело да се забележи видливото влијание пред сè на народните говори како врз лексиката, така и врз морфологијата на глаголот што би можело да биде и општа карактеристика на јазикот на овие автори.

*ако* + минато време ~ заповеден начин: ѧ̂ко сте се ѹ҆готовиле, донесите просвора да ви ѧ̑ принесемъ Бг҃ꙋ (Огледало).

*ако* + предминато ~ минато време: *И у празници, или у свјатаја недеља пред свјатаја литургија* ***ако*** *бех јала или пила, това тураха пред мене, сос това се радоваха;* ***Ако*** *бех се сгодила сос некој човеци што одумуеха некого, от немарење – а ја си помислуех на мој ум тија грешни лакрдии, пак тој час си отвраќах ум да не мисљам – а тија страшнии дјаволи и това ми броеха и ми тураха пред мене клевета и осуждение* (Митарства).

*ако* + можен начин ~ можен начин. За разлика од сите претходни, примерите од овој тип му припаѓаат речиси во целост на иреалниот услов. Меѓутоа има и такви примери кои по глаголските форми се вклопуваат во овој тип, а ако се води сметка за значењето на исказите може да се претпостави можен услов. Таков е последниот од примерите што ги наведуваме овде: ***Ако*** *би се покајале, Бог би ги простил* (Повест); *И ти не би могла да поминеш овија страшни патишта,* ***ако*** *би немала помошт од свјатаго Василија* (Митарства); а а̂кобысе хапале и̂ давиле и̂ а̂ко бы чинили калабалъкъ матежъ; было бы мꙋ невола на ноѧ даги на пади ѿ ковчегѡ дасе ѹ҆даватъ ѹ҆ водата (Различна); а̂ко бы была ѹ҆него чистаѧ вѣра; ѻ̂нъ бы ѹ҆чилъ човецыте (Различна); Помыслите вие а̂кобы се иадали тїѧ човецы щосе мꙋчатъ; Є̂денъ патъ даи̂мсе га̂ви да видатъ лице Бж҃їе, табы и̂мсе ѹ҆чинила вѣчна мꙋка, данее мꙋка(Различна) . Наведовме малку поголем број примери од овој тип затоа што во современиот јазик прилично ретко се јавува можен начин во двете дел-реченици без оглед на тоа дали се работи за можен или за иреален услов. Притоа како особено необична од гледна точка на современата состојба се смета појавата на *ако* + можен начин.

Како корелати на *ако* во главната дел-реченица кај Крчовски и Пејчиновиќ се јавуваат *тогаш* и *а*. Употребата на овие корелати не е особено честа. Во современиот јазик како корелат на *ако* во аподозата се јавува

само *тогаш* и тоа во сосем ограничен број примери. Кај Крчовски *тогаш* се јавува во формите *тогива* и *тогај* Тешко би можело да се каже дека во сите примери што ги наведуваме, *тогаш* е наполно ослободено од своето примарно темпорално значење и со тоа, дека е вистински корелат на *ако*: така ӥніе а҆ко тръпиме когасме оу҆некоа неволѧ и҆ оу҆болестъ, тогива тоа млⷭ҇тва познава и҆ пріима Бгъ нашыте млⷭ҇твы; а҆ми а҆ко четири Є ѵлисти ме зематъ даме принесатъ при Бга, тогива можемъ да чꙋемъ чадо; ако со строшено сердце земе да плаче и҆ да се біе ради покаѧніе, тогаи поистиннѣ и҆де по Іи҃са распѧтагѡ и҆ ѡ҆ѕлобленнагѡ зарадъ наше спасеніе (Различна). Како корелат на *ако*, во аподозата може да се јави и *а*. Оваа појава, позната во некои словенски јазици,[1] во нашиот современ јазик е невообичаена. Еве неколку примери: а҆кѡ не знаешь, а ты чати оу҆ біблїа (Огледало); ако некоа земла загꙋби семето хꙋбаво щосе сее, а҆кѡ недаде плодъ; а҆ ѻ҆рачо векѣ неще дасее оу там земла дрꙋго сѣме(Различна); *А* ***ако*** *сакате моите руки да ги носите за нишан,* ***а*** *вие отсечете ми руките и носете ги* (Чудеса).

Сложените сврзници со *ако*: *ако да* и *ако ли* од современа гледна точка се јавуваат како карактеристични повеќе за народниот јазик (*ако ли* се јавува скоро исклучиво во пословиците и тоа во специфични ситуации, а *ако да*, освен во народната поезија и проза, се среќава кај одделни современи автори во случаи кога се оди кон точно пренесување на народниот начин на изразување). И овие сложени сврзници се среќаваат кај Крчовски и кај Пејчиновиќ.

Сврзникот *ако да* се јавува и при реалниот и при иреалниот услов. Реалниот услов го сретнавме изразен со овие глаголски форми:

*ако да* + сегашно време ~ сегашно време: *Утре* ***ако да*** *му не отсечеш главата, ја не живеам с тебе* (Чудеса).

*ако да* + сегашно време ~ идно време: *а он* ***ако да*** *е ангел, ќе да стои докле исчетиш сичкото;* ***И*** *рекл: „****Ако да*** *ја не прати, ја ќем со сила да ја узмем...* (Чудеса).

1 Jaroslav Bauer, *Vývoj českého souvěti*. Praha (1960, стр. 310: „V apodozi podmínkového souvěti s *-li* staväly v stč. spojky a partikule *a, ale, tehdy*..."

На ирелниот услов му припаѓаат примерите од типот: *ако ɡа* + можен начин ~ можен начин: а҆́ко да бы была истинна вѣ́ра оу҆ негѡ, былъ бы вѣренъ оу҆читель и҆ строитель тогаи; а҆́кѡ дане би была манна оу҆планината, щобысе оу҆чинило со сиромаси Еврей, они быоу҆мрели; а҆ а҆́ко да бысе ıа҆́вил на тиѧ щосе мꙋчатъ, на є҆дна дакика во а҆́дъ, та бы и҆́мсе оу҆чинило вѣчна мꙋка какѡ рай (Различна).

Сложениот сврзник *ако ли* се јавува најчесто во пословиците од типот: *Ако* можам, ќе му отплатам, *ако ли* не – да му е просто. Овде условот се изнесува алтернативно, во потврдна и негирана форма. Овој тип: *ако* А, Б; *ако ли* не (А), Б, го среќаваме и во делата на Крчовски и Пејчиновиќ: а҆́ко и҆́мъ простишъ прости и҆́мъ а҆́коли неимъ прощавашъ той големъ грѣхъ, а ты и҆́мене даме ѿпишешъ ѿ таѧ книга щосиме записалъ (Различна); и҆ ты Попе а҆́кѡ држиш ка що држимо мы е҆, аколи не, а ты стани ѿ селово, мы е҆ таковъ попъ нећемо (Огледало). Меѓутоа, *ако ли* може да се јави и без поставување алтернатива, т.е. без *ако* во претходната реченица. Во такви случаи најчесто во претходната реченица се дава совет или заповед: *Иɡи ɡа му биɡеш жена и ɡа си славна на овој век.* ***Ако ли*** *не иɡеш, ќе ɡа ӣе земе со сила и ќе се йосрамиш йреɡ сиӣе човеци* (Чудеса); свадбата темелотъ нашъ треветъ мошно божовно дагꙋ правимо. а҆́коли не ненї́етъ кабаетлї́а никой (Утешение); а҆́коли благодаратъ бга, и҆́зпадꙋѧтъ лꙋкаваıѡ бѣса и҆ дї́авола (Различна).

Партикулата-сврзник *ɡа* може да воведува зависна дел-реченица во рамките на условна зависносложена и во делата на Крчовски и Пејчиновиќ. Познатата карактеристика на *ɡа* (во современиот и во народниот јазик) да има ограничена употреба во областа на реалниот, а поширока во иреалниот, се потврдува и овде. Еве еден пример за употребата на *ɡа* при реалниот услов: а҆ да сыпетъ во работанъ ленъ, ће се оу҆пї́етъ во него, какѡ во сꙋнћеръ (Огледало).

При иреалниот услов кај овие автори ги сретнавме следните глаголски форми:

*да* + минато време ~ минато идно време: вꙋкъ да можел да чꙋва чоека свакїи во кꙋћата поеденъ живъ ће ранеше да го чꙋватъ (Огледало).

*да* + сегашно време ~ можен начин: ѹ҆ що би а҃гглы преминꙋвали дꙋша даса поголеми (Различна); давидиш є҆денъ царь щое чл҃вѣкъ дасе мꙋчи за є҆денъ свой и҆змекѧръ, тиби реклъ големо чꙋдо пае чꙋдо що неможе да се и҆скаже. (Различна).

*да* + минато време ~ можен начин: да сме и҆стражиле себе какви сме да ли сме достойни за причесна, и҆ли несме, себе да былесме и҆стражиле, небы быле ѡ҆сꙋдени(Огледало).

Од примерите со *ако* и *да* и овде (како и во современиот и во народниот јазик) се изделува една група примери кои не можат да се окарактеризираат само како условни зависносложени реченици. Во нив се поставува, условот, но тој е неповолен за извршување на дејството на главната дел-реченица. И покрај оваа неповолност на условот, дејството на главната се исполнува. Ваквите реченици некои автори[1] ги изделуваат во посебна група под називот условно-концесивни. Во нашиот јазик ваквото значење се изразува на различни начини.[2] Состојбата кај Крчовски и кај Пејчиновиќ ја илустрираме со примери. Условно-концесивни реченици со *ако:* а҆кои несе ѹ҆биле ѿвойска, тїѧ човецы тогива ще да ѹ҆мратъ ѿ глади, а҆кои ѡ҆станат живи ѿглад, тїа ще да ѹ҆мрат ѿ морь (Различна); и҆ а҆косе казꙋе слово Бж҃їе, онъ па влази граби словесни о҆вцы хр҃тїани и҆ давиги (Различна). Условно-концесивни реченици со *да*: и҆ да и҆мъ го пратимъ Лазара пакъ неће го верꙋаатъ (Огледало); и҆ да и҆ска некой да ѹ҆мре неможе тогай вече нема ѹ҆мрешъ (Различна); и҆ кой ѕмї ѧфане ѹ҆рꙋки неще дагѡ ѹ҆хапе; и҆ даго ѹ҆хапе неще да ѹ҆мре (Различна).

Прашалната партикула *ли* во служба на условен сврзник се јавува далеку поретко од *ако* и *да*. Нејзината употреба во ваква служба е карактеристична и за народниот и за стандардниот јазик, при што кај некои автори

1 J. Bauer, op.cit. стр. 322.
2 *Сврзникот ако...* стр. 116.

се забележува прилично необична употреба на форми за сегашно време од свршени глаголи + *ли*.[1] Основен податок за *ли* во ваква служба е дека неговата употреба е ограничена со рамките на реалниот услов. Ваква е состојбата и кај Крчовски и кај Пејчиновиќ: Ѧхъ бедна д8ше! и̓ машъ ли некое злоключенїе и̓машъ и̑ поможенїе, а̑ма ѿ май ка царева (Утешение); боленъ лїе некой сосъ д8ша ѿ грѣхъ, слово Бжїе кедагѡ ѡ̑здрави (Различна); побрькалъ лисе некой оу̑темни е̑реси : и̓ли пошелъ на лошъ п8ть лошо даживее...: кой може негѡ дагѡ иросвѣти, и̓ даго ѡ̑брне и̑ на8чи на пать спасенїѧ; слово Бжїе о̑ное свѣтъ и̑ и̓стинна (Различна).

Споредувајќи ја состојбата на условните зависносложени реченици од гледна точка на сврзниците во делата на Ј. Крчовски и К. Пејчиновиќ со состојбата од една страна во старословенскиот, а од друга во народниот и во современиот стандарден јазик, можеме да го заклучиме следното:

1. Крчовски и Пејчиновиќ ги напуштаат скоро сите старословенски условни сврзници, а пред сè најчесто употребуваниот сврзник аште во полза на сврзникот *ако*.

2. Како корелати на *ако* се јавуваат *шогаш* и *а*. Второто е сосем необично за современиот јазик.

3. *Ако* се среќава и во состав на сложени сврзници со *да* и со *ли*. (*Ако ли* би можело да се смета како продолжување на старословенското ašte li.)

4. Појава на *да* во служба на условен сврзник. Во врска со *да* е забележителен начинот на изразување иреален услов со минато-идно време во главната делреченица. Овој начин е најобичен во современиот стандарден и во народниот јазик.

1 *Условните сврзници во македонскиот јазик*, Литературен збор, бр. 4-5, стр. 14.

5. Забележителна е исто така доследната употреба на можниот начин (со горниот исклучок) за изразување иреален услов и тоа со сврзниците *ако* и *ga*. Можеби најинтересна би била забелешката дека и покрај оваа широка употреба на можниот начин, не сретнавме примери за употреба на оваа глаголска форма со темпоралниот сврзник *коīа*. Типот: *коīа би А, би Б,* кој во современиот јазик важи како еден од начините за изразување иреален услов, кај Крчовски и Пејчиновиќ не е познат.

## *НАЧИНИ ЗА ИЗРАЗУВАЊЕ НА УСЛОВНОСТА ВО МАКЕДОНСКИТЕ НАРОДНИ ПОСЛОВИЦИ*

0. Сметаме за потребно уште во почетокот да нагласиме дека македонските народни пословици овде ги третираме како синтаксички материјал, поточно како специфичен синтаксички материјал кој има свои карактеристики што го изделуваат од материјалот што го даваат другите видови народна проза. Нивниот карактеристичен (најчесто дводелен, двочлен) строеж, потоа економичноста на изразот, се елементи што во многу ја олеснуваат работата на синтаксичарот. Но од друга страна, при нивната обработка не треба да се загуби од предвид фактот дека тие и во областа на јазикот пројавуваат свои специфичности. Оттука, заклучоците што би можеле да ги изведеме врз основа на обработката на пословиците не мораат да важат за македонскиот јазик воопшто, не можеме да ги генерализираме, туку тие можат само да ни послужат како основа за споредби со состојбата во другите родови од народната и од уметничката литература. Познатиот факт дека голем број македонски народни пословици се преводи или калки од други јазици во нашиот случај не пречи, бидејќи наша цел е да ги разгледуваме од јазичен или поточно од синтаксички аспект. Овде ќе бидат земени предвид пословиците од две збирки: *Пословици* под редакција на Х. Полenаковиќ и К. Пенушлиски[1] и збирката пословици и гатанки под

1 Х. Поленаковиќ – К. Пенушлиски: *Македонски народни умотворби*, том IV книга I, Пословици, Скопје, 1954 (П).

редакција на Ф. Каваев.[1] Од овие збирки предмет на обработка во овој труд ќе бидат оние пословици во кои на различни начини се изразува услов т.е. оние пословици кои по својот строеж претставуваат условни зависносложени реченици. Проследувањето на различните начини на искажување на условот (синдетонски и асиндетонски) во пословиците, може да ни даде основа за проучување на различните можности за изразување на условот во нашиот јазик.

I

1.0. Обидот за систематизирање на материјалот нè доведе до поделба на примерите на синдетонски и асиндетонски т.е. сврзнички и бессврзнички. Во првиот дел ќе ги разгледаме синдетонските примери во кои се изразува условот. Цел ни е да ги наведеме сите сврзници и други зборови со функција на сврзници што се јавуваат во состав на зависната дел-реченица[2] во рамките на една условна зависносложена. Се разбира, ќе стане збор за оние сврзници и други зборови што вршат таква служба, кои се среќаваат во пословиците.

1.1. Како што е познато, *ако* е најчесто употребуван условен сврзник во нашиот јазик и овој факт се потврдува и со материјалот што ни го даваат пословиците. Освен тоа, пословиците го потврдуваат и фактот дека сврзникот *ако* може да се употреби за изразување и на реален и на иреален услов, само што примерите со *ако* при реален услов се далеку помногубројни. Меѓутоа, во врска со глаголските форми, кои претставуваат важен елемент при анализата, пословиците веќе пројавуваат свои специфичности. Се работи за тоа дека глаголските времиња во пословиците по правило не се употребуваат со нивните примарни, основни значења (на пр. сегашно

1 Филип Каваев: *Народни пословици и гатанки од Струга и Струшко*, Скопје, 1961 (ФК).

2 За објаснението на овој термин в. *Сврзникот* ***ако*** *во македонскиот јазик*, Македонски јазик, год. XVIII, Скопје, 1967, стр. 111-112.

време да означува дејство што се одвива во моментот на зборувањето и сл.). Оваа употреба на глаголските времиња во пословиците со нивните вторични значења се должи на карактерот на пословиците – да искажуваат општопознати вистини, да даваат општи заклучоци произлезени од народното искуство и од народната мудрост. Поради тоа глаголските времиња во народните пословици се употребуваат најчесто со т.н. надвременско значење.

1.2. Под реален услов разбираме пред сè таков услов што е согласен со објективната дејствителност, услов што или е остварен во минатото или е претставен како остварлив во сегашноста и во иднината. Прегледот на глаголските форми во примерите со *ако* во кои се изразува реален услов покажува дека во пословиците се јавуваат најчестите „комбинации" на глаголските времиња во подредната и во надредната дел-реченица познати во македонскиот јазик.

а. *ако* + сегашно време ~ сегашно време: *Парата* ***ако*** *ти служит, си силен и јак* (ФК); *Сè се можит,* ***ако*** *се сакат* (ФК); *Алиштата* ***ако*** *ти се издрпани, никој за богат не те есаи* (П); ***Ако*** *влезит прав, не излегуа здрав;* ***ако*** *влези крив, не излегуа жив* (П). Овие примери ја илустрираат употребата на сегашното време со надвременско значење. Да го спомeнеме и примерот: *Уши-те си и сечам,* ***ако*** *не се научам* (П), кој по глаголските форми ѝ припаѓа на оваа група примери. Овој пример се разликува од претходните по тоа што сегашното време во главната дел-реченица е употребено, освен со споменатото, и со значењето на готовност за вршење на дејството.

б. *ако* + сегашно време ~ заповеден начин. Примери: ***Ако*** *нешчо не разбираш, оштај го* (ФК); ***Ако*** *е некој улав, не биди му другар* (П); ***Ако*** *има некаде поарно, викај ме и мене* (П).

в. *ако* + сегашно време ~ идно време: *Од множина* ***ако*** *земаш умишта, ќе те пратет во тината* (П); ***Ако*** *поможиш, ќе ти поможет* (ФК); *Цел в земи ќе лежи,* ***ако***

*не му врати* (П); ***Ако** си постелиш, ќе легниш* (ФК). Паѓа в очи фактот дека овој тип во кој условот се поставува во сегашноста, а неговата последица во иднината е многу чест во пословиците, како и воопшто во нашиот јазик. Меѓутоа, за пословиците би рекле дека во нив идното време не е употребено со стриктното, основно значење на идност, туку со него се искажува дека дејството на главната дел-реченица му следува на дејството на зависната како негова последица, а двете времиња (и сегашното и идното) се всушност употребени со надвременско значење. За илустрација го наведуваме примерот: *Чоек знаит оти **ако** згреши, грев ќе му се пишит* (П).

1.3. Како што споменавме погоре, *ако* се среќава и во примери во кои се изразува иреален услов. Условот во ваквите примери се јавува како несогласен со објективната дејствителност или како неостварен во минатото или неостварлив во сегашноста и во иднината. Во рамките на овој тип услов, кај пословиците се јавуваат главно минатите времиња, при што треба пред сè да се спомене минатото-идно време, а исто така често се јавува и можниот начин. Се налага и овде забелешката во врска со значењето со кое се употребени глаголските времиња во овие случаи. Минатите времиња (во пословиците најчесто: минатото определено несвршено и тоа во зависната дел-реченица) не се употребени со нивното основно значење: означување дејство што се одвивало во минатото. Употребата на минатото време во пословиците со иреален услов е знак за тоа дека дејството во нив е неостварено и неостварливо воопшто во минатото, сегашноста и во иднината. Глаголските форми во минато време што ги среќаваме во овие примери всушност не ги примаме како минати туку како форми ослободени од временска определба, па пословиците во кои се употребени носат со себе мисла што може да важи секогаш, без оглед на времето. Покрај глаголските форми, на иреалноста на условот може да ни укаже и негацијата – таа се среќава било во двете дел-реченици, било во едната од

нив. Даваме краток преглед на глаголските форми што се среќаваат при иреалниот услов кај пословиците:

а. *ако* + минато определено несвршено време ~ минато идно: ***Ако*** *немаше темница, ич не ќе се милуваше виделината* (П); ***Ако*** *беше арна работата, и владикана ќе работаше* (ФК); ***Ако*** *и слушаше господ кучињаша, пастрма ќе врнеше* (ФК); *Палецот* ***ако*** *не беше, ништо човекот не ќе направеше* (П); ***Ако*** *се продаваа табиетите од луѓето со пари, секој ќе си купеше* (П).

б. *ако* + минато определено несвршено време ~ можен начин: *Рај би бил на земјава,* ***ако*** *живееја луѓето по заповедта божја* (П).

в. *ако* + можен начин ~ можен начин: *Секоја пчела* ***ако*** *би брала мед, бумбарот би набрал најмногу* (П).

1.4. Во нашиот јазик можат да се сретнат, иако ретко, сложени сврзници со *ако*. Во пословиците што ги обработуваме ги сретнавме сложените сврзници: *ако да* и *ако ли*.

1.4.1. Некои автори[1] појавата на сложениот сврзник *ако да* ја објаснуваат како резултат на комбинација меѓу примерите со *ако* и оние со *да*. Од своја страна би забележале дека спојот *ако* + *да* е карактеристичен речиси исклучиво за народната поезија и проза, а во уметничката литература може да се сретне во дијалози со кои се сака да се прикаже народен говор или кога се сака на исказот да му се даде „народски“ карактер.

1.4.2. За сложениот сврзник *ако да* во народните пословици може да се каже дека се употребува без оглед на карактерот на условот т.е. без оглед на тоа дали се работи за реален или за иреален услов. Еве два примера за употреба на сврзникот *ако да* во реален услов (првиот пример претставува трочлена пословица од две зависни и една главна дел-реченица, при што во втората зависна дел-реченица се јавува сврзникот *да*); ***Ако да*** *има чоек*

1 T. Maretić: Veznici u slovenskijem jezicima, Rad JAZU, Zagreb, бр. 89, год. 1888, стр. 61-128; Zb. Gołąb, Conditionalis tipu bałkańskiego w językach południowosłowiańskich, Kraków, 1964, стр. 135.

*многу пари,* ***да*** *и крие в земи, фајде не ќе види* (П); ***Ако да*** *му речеш: „лешаш магаре", шој ќе излезиш* да *го видиш* (ФК). Ќе дадеме и два примера за употреба на *ако да* при иреален услов: *Секоја пчела* ***ако да*** *береше мед, медош ќе беше ока и пара* (П); *Се село (би) било весело* ***ако да*** *не беше винощо кисело* (П).

Бидејќи, како што се гледа, овде го среќаваме истиот сврзник, и при реален и при иреален услов, за разликување на двата типа услов мораме да им се обратиме на глаголските форми, па и на значењето на исказите. Во првите два примера го среќаваме моделот: *ако да* + сегашно време ~ идно време. Притоа треба да се нагласи надвременското значење на овие глаголски времиња, особено во првиот пример. Во третиот пример го имаме моделот: *ако да* + минато определено несвршено време ~ минато-идно време, а семантиката ни укажува на потполно несогласување со објективната дејствителност. Во последниот пример имаме: *ако да* + минато определено несвршено време ~ можен начин, при што формата на глаголот во зависната дел-реченица укажува на неисполнувањето на можноста што се дава со глаголска форма во наредната.

1.4.3. За разлика од *ако да*, сложениот сврзник *ако ли* не е карактеристичен само за народната проза и поезија, туку се среќава и во уметничката, иако насекаде многу ретко. Од пословиците со коишто располагаме пронајдовме две со овој сврзник и тоа со карактеристичен строеж. Во нив условот е даден во алтернатива, во потврдна и во одречна форма. Во одречната форма на условот, за да се избегне повторувањето на глаголот се употребува *ако ли* + негацијата. Еве ги примерите: *Господ* ***ако*** *помогне, сè ќе се сврше;* ***ако ли*** *не, ништо не може да стане* (П); ***Ако*** *можам, ќе му ошплашам,* ***ако ли*** *не – да му е просто* (П).

2. Со оглед на бројот на примерите во кои се среќава, сврзникот *да* би можеле да го ставиме на второ место меѓу сврзниците што се употребуваат во условни-

те зависносложени реченици. Во врска со овој сврзник се јавуваат разлики како во неговото именување, така и во врска со неговата функција во реченицата. Zb. Gołąb[1] изразува мислење дека формите *да* + глагол претставуваат целина, глаголска форма, која тој ја нарекува optativus subiunctivus. Меѓу аргументите со кои авторот ја поткрепува својата поставка ќе го споменеме фактот дека оваа форма може да се сретне не само во рамките на една зависносложена реченица, туку и самостојно; понатаму: врската меѓу *да* и глаголот е секогаш сосем тесна.

2.1. *Да* како условен сврзник во нашиот јазик се употребува како при реалниот, така и при иреалниот услов. Но, додека *ако* пројавуваше поголема „наклонетост" кон реалниот услов, *да* почесто се среќава при иреалниот. Ваква е положбата и кај пословиците што ги обработуваме. Даваме преглед на глаголските форми што се јавуваат во пословиците со *да* и тоа прво ќе ги разгледаме оние примери во кои се искажува реален услов.

а. *да* + сегашно време ~ сегашно време: ***Да** ираш, не грешиш* (П); ***Да** ме ритне некој ат, не ме боле; а **да** ме ритне некое криво магаре, не мож' да го трпам* (П); ***Да** се жениш млад, рано е; стар – доцкан е* (ФК); *Со чужцо добро добар **да** бидиш, лесно е* (ФК); *Стар чоек **да** честиш, бога го честиш* (П); *Носон **да** му падниш, не си го поткреват* (ФК).

б. *да* + сегашно време ~ заповеден начин: *Бога **да** молиш и лошо да ираш, не веруј да се спасиш* (П).

в. *да* + сегашно време ~ идно: *Со ќелав **да** се бориш, белја ќе си сториш* (ФК); ***Да** фатиш вол з'опашка, ќе му останит опашката в р'це* (ФК); ***Да** го стиснеш за нос, ќе му излезит душата* (ФК); *Под камен **да** го скриеш, ќе го најди и ќе го изеи* (П); *Пес **да** касни од него, ќе се отруе* (П) и сл. Како што може да се забележи, пословиците ни даваат во врска со *да* (па и воопшто) материјал за една

1 Zb. Gołąb, цит дело стр. 140 и натаму.

забелешка. Се работи за оние примери во кои наполно превладува фигуративен начин на изразување, така што, ако ги сфаќаме буквално, некои од овие примери како несогласни со дејствителноста не би спаѓале во реалниот услов. Сепак, ние не можеме да ги вклучиме овие примери во рамките на иреалниот услов затоа што глаголските дејства изнесени во нив не си противречат, произлегуваат едно од друго, како логична последица на дејството во зависната се јавува дејството на главната. Пресудна улога во определувањето на овие примери во рамките на реалниот услов му даваме на правилното приоѓање кон нив како кон фигуративни искази. Од друга страна пак, ќе споменеме два примера што по тип би им се приклучиле на примерите под а. во рамките на оваа точка. Примерите гласат: *Орлои нокти* ***да*** *има, не можи ѕа му го земи* (П); *Девет глаи* ***да*** *има не куртулисуа, само ќе се помачи* (П). Овие примери ги приклучуваме кон иреалниот услов. Тоа го правиме затоа што од примерите е јасно дека дури и да биде остварен условот (кој всушност и не може да се оствари), негацијата во главната дел-реченица укажува на тоа дека дејството во неа, кое претставува последица на дејството во зависната, нема да се оствари.

2.2. Во посебна група изделивме известен број примери со *и* + *ѕа* во зависната дел-реченица:

а. *и* + *ѕа* + сегашно време ~ (*пак*) сегашно време; ***И*** *с'нце* ***да*** *сум, пак не можам насекаѕе ѕа греам* (П); *Лажлив чоек* ***и*** *црао* ***да*** *кажуат, никој не го веруат* (П); *На злоблив човек* ***и*** *мос* ***да*** *му се сториш, па не ти го познаа* (П).

б. *и* + *ѕа* + сегашно време ~ заповеден начин: *Лисицата* ***и*** *калуѓерка* ***да*** *се сторит, не пушчај ја меѓу кокошките* (ФК).

в. *и* + *ѕа* + сегашно време ~ (*пак*) идно време: *Магаре* ***и*** *на ацилак* ***да*** *ојт, пак магаре ќе си останит* (ФК); *Оѕ чавка јајца* ***и*** *голаб* ***да*** *и квачит, пак чавки ќе излезет* (ФК); *Парите* ***и*** *на п'т* ***да*** *и најш, ќе и пребројш*

(ФК); *Лисицата* ***и*** *ациица* ***да*** *биди, пак кокошки ќе јадит* (П). Во оваа група, како што може да се забележи, има такви примери кои му припаѓаат на иреалниот услов (поголем дел од нив), но има и такви што можат да се вклучат во реалниот. Она што нè натера да ги изделиме во посебна група е присуството на сврзникот *и* пред *да*. Сврзникот *и* пред *да*, како и присуството на *пак* во главната дел-реченица, на некој начин го „деградираат" условот поставен со зависната, зашто дури и тој да биде остварен (што во најголем број случаи и не е можно), дејството во надредната соопштувајќи еден непобитен факт, ќе биде остварено. На овој начин преминуваме од еден во друг тип зависносложени реченици. Овде станува збор, всушност, за т.н. *и да*-допусни реченици, кои се карактеризираат со тоа што е условот во зависната дел-реченица поставен, но не е исполнет (како кај *иако*-допусните), а во главната дел-реченица се дава дејство спротивно на логичната последица на условот.

2.3. На крајот го даваме прегледот на глаголските форми во оние примери со *да* во кои се изразува иреален услов. Од прегледот може да се заклучи дека иреалниот услов најчесто се изразува со: *да* + минато време ~ минато идно.

а. *да* + сегашно време ~ минато идно: ***Да*** *го немат носон, трева ќе пасеше* (ФК); ***Да*** *може сека муа мед да бере, бумбаро ќеше да набере највеќе* (П).

б. *да* + сегашно време ~ идно време: ***Да*** *знае човек кога ќе умре, гробо сам ќе си го ископа* (П).

в. *да* + сегашно време ~ можен начин: ***Да*** *знајт чоек кога ќе умрит, сам би си го ископал гробот* (П); ***Да*** *не го зн'јш ск'по би го платил* (ФК).

г. *да* + минато определено несвршено време ~ минато определено несвршено: ***Да*** *се тражеа, не можеа да се најдат* (П).

д. *да* + минато определено несвршено ~ минато идно: *Сиромајот* ***да*** *имаше касмет, сиромав не ќе беше* (П); *Секоа муа мед* ***да*** *береше, бумбаро највеќе ќе набе-*

*реше* (П); ***Да** не дуваше ветар, пајацине небоно ќе го премреже* (ФК); ***Да** немаше темница, ич не ќе ни беше мила виделината* (ФК); ***Да** беше арно, и господ брат ќе имаше* (ФК).

3. Познато е дека во некои јазици прашални реченици можат да влезат во состав на условни зависносложени реченици и тоа како зависни дел-реченици.[1] Во нашиот јазик такви се прашалните реченици со партикулата *ли*. И во уметничката и во народната литература се познати условни конструкции со зависна дел-реченица која претставува всушност прашална со *ли*. Поаѓајќи од природата на т.н. вистински услов: тој само да се постави без да се знае дали ќе се исполни или не, т.е. без да се инсистира на неговото исполнување, можеме да најдеме објаснување за оваа појава – прашална реченица (во нашиот јазик со *ли*) да може да влезе во состав на условна зависносложена и тоа како дел-реченица со која се поставува условот. Објаснувањето го наоѓаме во тоа што и кога се поставува едно прашање т.е. кога се употребува една прашална реченица (особено со *ли*), неизвесно е (како и при условот) исполнувањето на дејството за коешто се прашува. Рековме погоре: особено со *ли*, затоа што прашањата со *ли* и *дали* ги сметаме како неутрални, за разлика од прашањата со другите прашални партикули како: *зар, нели* и слични, со кои (како да) се сугерира било потврден било одречен одговор.

3.1. Обично *ли* во оваа служба се третира како условен сврзник, какви што се *ако* и *да*.[2] Сметаме дека со *ли* работата е малку поинаква не само поради тоа што *ли* по својата примарна функција е прашална партикула и не само поради местото на *ли* во реченицата (за разлика од *ако* или *да, ли* доаѓа секогаш по глаголот). Па дури и да го прифатиме именувањето на *ли* како условен сврзник, сепак не смееме да заборавиме дека во рамките

1 Сп. L. Tesnière, Éléments de syntaxe structurale, Paris, 1966, стр. 595, за францускиот и за германскиот јазик.

2 Бл. Конески, Граматика на македонскиот литературен јазик, дел II, Скопје, 1965, стр. 247.

на условна зависносложена реченица *ли* се јавува секогаш со глагол и секогаш веднаш зад него. Оваа тесна поврзаност на *ли* со глаголот нè тера на размислување: нема ли да биде поадекватно ако во врска со овие примери зборуваме за прашална конструкција што влегува во состав на една поголема и воспоставува со вториот дел од таа конструкција условно-зависен однос?

3.2. Од материјалот што ни го даваат пословиците можеме да забележиме дека *ли*-конструкциите во рамките на условна зависносложена реченица се јавуваат само при реалниот услов. Ова е за нас многу интересен податок зашто сведочи за тоа дека прашалната реченица претрпува извесна измена кога влегува во условен зависен однос со друга: како веќе да се смета со позитивен одговор т.е. со исполнување на условот; тој е остварлив и се дава неговата последица. Се разбира дека овој заклучок во некои примери е поочевиден отколку во други и тоа во зависност од глаголската форма во главната дел-реченица. Еве го прегледот на глаголските форми во пословиците со *ли*-конструкции:

а. сегашно време + *ли* ~ сегашно време: *Има* ***ли*** *алаш, има занајаш; нема* ***ли*** *алаш, нема занајаш* (П); *Имаш* ***ли*** *мајка, имаш и шашко; немаш* ***ли*** *мајка, немаш ни шашко* (П).

б. сегашно време + *ли* ~ заповеден начин: *Канаш* ***ли*** *ше на служба – иди, канаш* ***ли*** *ше на шреќа вечер – не оди* (П); *Гладен* ***ли*** *си – јади; жеден* ***ли*** *си – йи* (П); *Горе* ***ли*** *на комшијаша куќаша, шрчи да гасеш швојаша* (П).

в. минато определено свршено + *ли* ~ минато определено свршено: *Дојде* ***ли*** *сшарос, и йрисме дојде* (П).

г. минато определено свршено + *ли* ~ заповеден начин: *Виде* (***ли***) *некого на црно магаре (вјавнаш), йошерај му го* (П); *Дојде* ***ли*** *йролеш? Помисли за зима* (П).

д. минато определено свршено + *ли* ~ сегашно време: *Цвеќешо се бере додека му е времешо; йомина* ***ли*** *му времешо, никој го не шражe* (П).

ѓ. Има и една група примери во кои надредната е елиптична, се состои од некој израз и тоа без глагол:

*Имаш* ***ли*** *грб, самари триста* (П); *Скапаа* ***ли*** *се колата, триста ти коловозници за пара* (П).

5. Да ги споменеме и примерите со прашалните партикули *дими* и *лели*, што се среќаваат во пословиците. Овде не може да важи сето она што го рековме за конструкциите со *ли*, пред сè поради значењата на овие партикули. Во рамките на условна зависносложена реченица тие го соопштуваат условот како факт од кој понатаму природно произлегува една последица. Ова нè спречува ваквите реченици да ги третираме како чисто условни. Тие можат да се толкуваат и како причински и како последични, или како преоден тип меѓу условните, причинските и последичните.

5.1. Поради малиот број примери за пословици со овие партикули не правиме нивна класификација, туку се ограничуваме само на нивно набројување заради илустрација на она што го рековме погоре:

а. *дими:* ***Дими*** *е магаре, нека рита, нема кој да му стое на срека* (П).

б. *лели:* ***Лели*** *ме турнал господ, и вредно и невредно ќе ме туркат* (П); ***Лели*** *сум сиромав, никој ме некит* (П); *Не јет за пријател,* ***лели*** *је вртоверец* (П); *Никоја рака не го мие,* ***лели*** *во борч влезе* (П).

6. Примарна служба на сврзникот *кога* е временската. Меѓутоа, познато е дека временските и условните зависносложени реченици заемно се проникнуваат. Тоа проникнување меѓу другото може да се забележи и во употребата на *кога* како чисто условен сврзник, значи ослободен од временското значење. Ова најјасно се гледа во примерите со *кога* + можен начин. За оваа конструкција постојат мислења дека во нашиот јазик е дојдена под влијание на српскиот или на хрватскиот,[1] а ние ќе дадеме еден пример од пословиците: ***Кога*** *би зн'ел чвек к'де ќе го скрши вратот, никогаш таму не би ошол* (П). За останатите случаи (*кога* + сите глаголски форми освен можниот начин) многу е тешко да се определи до

1 Zb. Gołąb, op. cit. стр. 140 (во забелешка).

кој степен *кога* е ослободено од своето примарно темпорално значење и тоа во полза на условното. Во врска со утврдувањето на овој факт изгледа дека важна улога треба да ѝ се даде на семантиката на исказите. До овој заклучок дојдовме затоа што при обидот за замена на *кога* со *ако*, во оние примери каде што е таа можна, видливо е дека алтернативите со *ако* се „посиромашни" во информацијата, бидејќи се чисто условни, додека во примерите со *кога* наспрема нив, секогаш е присутна повеќе или помалку нијансата на темпоралност.

6.1. Обидувајќи се да утврдиме дали и во кои случаи *кога* е повеќе „ослободено" од темпоралното значење, дојдовме до тоа да обрнеме повеќе внимание на редот на дел-речениците во рамките на зависносложената со *кога*. Како нормален, неутрален ред на дел-речениците и во темпоралните и во условните зависносложени реченици го сметаме редот: зависна – главна. Примери со инверзија од пословиците со *кога* имаме многу малку, но и тие што ги имаме покажуваат дека ако со главната што е на прво место се искажува еден општ заклучок, констатација, зависната не укажува само на времето на исполнувањето на дејството, туку го дава и условот од кој произлегол заклучокот во надредната. Притоа, условот не се дава како нешто за што не се знае дали ќе се оствари или не, туку како готов факт. Еве ги примерите: *Зборои треба да арциш, **кога** сакаш нешто да продаиш* (П); *Залудо чоек се трудит, **кога** нема што да работит* (П); *Залудно да имаш, **кога** не знаиш да си поминиш* (П). Овде приклучуваме и една група примери во кои главната претставува прашање повеќе реторско, зашто со него всушност по посреден пат се изразува заклучокот за кој зборувавме погоре: *Шчо му треба брада, **кога** нема ум у главата* (П); *За ошто да јадам врапче, **кога** има прасе* (П); *Голема снага чуму ти е, **кога** имаш шупливо срце* (П).

6.2. Од примерите со *кога* и со необележен ред на дел-речениците како прва изделивме една група приме-

ри во кои *кога* може да се замени со *ако* без влијание на содржината на реченицата. Такви се: ***Кога** вадиш да не клавиш, скоро дибоѿ факиш* (П); ***Кога** не ѿе ӣрашааѿ, не ѿреба да кажуаш* (П).

6.3. Малку е поголем бројот на оние примери во кои, по наше мислење, најадекватно на значењето би било *кога* да се замени со *„ако веќе"*. Ова покажува дека условот е даден како свршен факт со кој мора да се смета:

а. ***Коа** не му иди од рака, не ѿреба да се нафаќа* (П); ***Кога** немаѿ ӣиле, арна е и сѿрачка* (ФК); ***Кога** има масло, и баба знае да месе зелник* (П) итн. Како што може да се види, овие примери се од типот: *кога* + сегашно време ~ сегашно време.

б. Со *„ако веќе"* може да се замени *кога* и во примерите од типот: *кога* + сегашно време ~ заповеден начин: ***Кога** имаш маша, не ваќај го огно со рака, оѿи ќе ѿе изгориѿ* (П); ***Кога** немаш глаа, нека немаш и шија* (П); ***Кога** ѿе викајаѿ – ѿрчи, кога ѿе ӣудаѿ – бегај* (П); ***Кога** ираиш црква, ӣрај и алѿар* (ФК); ***Коа** се сѿрами, сѿрам да го јади* (П).

в. Сретнавме и една група примери од типот: *кога* + идно време ~ идно (сегашно или заповеден начин). Даваме неколку примери во кои замената на *кога* со *„ако веќе"* ни се чини можна: ***Кога** од несакање ќе се згреши, и госӣод ќе ӣросѿи* (П); ***Кога** ќе ѿе ѿурниѿ госӣод и вредно и невредно ќе ѿе ѿуркаѿ* (П); ***Кога** ќе дојѿ чвек до ииѿачки сѿаӣ, секој бегаѿ од него* (ФК).

6.4. Освен *кога*, во пословиците го среќаваме и сложениот сврзник *кога да*. Овој сврзник е наведен во точката за временските сврзници во Граматиката на македонскиот литературен јазик од Блаже Конески,[1] каде што се вели: „При свршените глаголи, ако се соопштува за дејство што се повторувало, се употребува *кога да*: *Кога да* дојдеше, сите му се чудевме." Во пословиците што ги обработуваме *кога да* се јавува повеќе со несвршени отколку со свршени глаголи и тоа во сегашно

1 Бл. Конески, op.cit. стр. 246.

време со надвременско значење. Еве неколку примери во кои гледаме извесна нијанса на условеност: ***Кога да*** *се родит женско, и стреите плачат* (П); *Господ да чуат од старо буниште,* ***кога да*** *се распалит* (П); ***Кога да*** *ја нема дома мачката, глувците оро си играат* (П).

7. Заедно со сврзникот *кога* ги споменуваме и временските сврзници *дури* и *додека.* Овде како средство што барем донекаде ни укажува на присуството на извесна условна нијанса во значењето се јавува негацијата: ***Дури не*** *врлиш рипче, не наогаш крапче* (П); ***Дури не*** *ја вашиш работата, сама не се сработуа* (П); ***Дури не*** *му дојди времето, не пукнуат грнето* (П); ***Дури не*** *се излажиш, не мош да се научиш* (П); ***Додека не*** *се замате, нема да се избистри* (П); ***Додека не*** *дуне ветеро, листата не се поклатуат* (П). Во примерите без негација како да е присутно само временското значење: *Дури си мал, оди на даскал* (П).

II

1. Предмет на разгледување на овој дел ќе бидат такви пословици во кои не се среќава ниеден од наброените сврзници, а сепак односот меѓу двата члена на пословицата може да се толкува како однос: услов – последица. Ваквите пословици претставуваат бессврзнички условни реченици. Отсуството на сврзници во овие примери повлекува неколку работи. Пред сè, бидејќи отсуствува каков и да е збор кој јасно ќе укаже на природата на односот меѓу двата члена на пословицата, односно меѓу двете реченици, се јавуваат можности за различни толкувања токму на природата на тој однос. Иако ни се чини дека е најприродно примерите што ги наведуваме подолу да се толкуваат како условни зависносложени реченици, сепак не можеме да заборавиме на тоа дека „условот е задолжителна причина",[1] па според тоа дека постои можност условните и причинските реченици да имаат заеднички карактеристики. Оттука, може да се случи барем

1 Zenon Klemensiewicz, Zarys składni polskiej, Warszawa, 1961, стр. 94.

некои од овие примери да можат да се толкуваат и како причински реченици. Освен тоа, постои можност и за толкување на овие примери како последични реченици. Овие можни различни толкувања ги сметаме за природни прво поради отсуството на сврзниците и второ поради одделни црти што ги поврзуваат условните и причинските реченици од една и условните и последичните од друга страна. Отсуството на сврзниците исто така доведува до тоа редот на дел-речениците да биде секогаш: зависна ~ главна и да не може да се прави инверзија.

1.1. Најинтересни и најкарактеристични за народните пословици се примерите во кои, покрај сврзникот, отсуствуваат и глаголски форми. Тоа се, значи, чисто именски елиптични искази, кои можат да се развијат во полни условни зависносложени реченици: *Верен измеќар, цел сто̄па̄н* (П); *Голема рабо̄та, ѓолема ѓлавоболија* (П); *Голема сенка, ѓолема т̄реска* (П); *Цело ӣрасе на синија, ѓоли нозе ӣод синија* (П); *Клоца на овчаро̄т, радос̄т на в'лко̄т* (П); *Полна кар̄та, весела куќа* (П); *Празни ноќви – ѓладни ѓос̄ти* (П).

1.2. Овде ќе споменеме неколку одделни примери во кои во зависната дел-реченица се јавува глаголска именка, глаголски прилог или глаголска придавка: *Имајќи маша, не си ѓорам раце̄те* (П) – условот е овде поставен повеќе како готов факт; *Кандило ӣред икона ӣалење без Хрис̄та чис̄то веруање, нема̄т с̄иасение* (П); *Бра̄т од бра̄т ӣомоѓна̄т, ӣојак е̄т од еден ѓрад* (П); *Укасан од змија, беѓа̄т и од ѓуш̄терица* (П); *Секој ден ӣромене̄та, на Велиѓден рас̄иле̄тена* (П).

1.3. Освен тоа, среќаваме и примери со следните глаголски времиња:

а. сегашно време ~ сегашно време: *Има ӣари, има чаша; нема ӣари, нема чаша* (П); *Имаш ӣари, мажо̄т т̄и је во ковчеѓо* (П); *Не можӣт на маѓаре̄то, ѓо бие самаро* (П).

б. сегашно време ~ заповеден начин: *Не мој̄т на маѓаре̄то – удри на самаро̄т* (П); *Те канеш, јади; т̄е маве̄т, беѓај* (ФК)

в. заповеден начин ~ сегашно време: *Удри умно, се прајт поумно; удри уло, се прајт поуло* (ФК); *Терај го – клоцат; води го боцат* (П). Овде ги споменуваме и примерите со изразот „*текни му*": *Текни му на попо за млеко, трча кај мирјанино* (П); *Текни му на нункото за прасе печено, трча кај крштеникот* (П).

г. заповеден начин ~ заповеден начин: *Калуѓер стори се, од работа мачна одкини се* (П); *Коли овци, рани волци* (П); *Гулаби рани, работа губи* (П); *Врзи прс, тражи лек* (П).

д. заповеден начин ~ идно време: *Стори се овца, секој ќе те стрижит* (ФК).

ѓ. минато определено свршено – сегашно време: *Настанаа младиите, кој ти и слагат старите* (П); *Преврна дождот, не требет клашеничето* (П).

е. минато неопределено свршено ~ заповеден начин: *Си нашол село без кучиња, шетај си без стап* (П).

ж. минато неопределено свршено ~ идно време: *Фанал се на орото ќе го играе* (П).[1]

2. На крајот да кажеме дека има автори што сметаат дека и некои видови т.н. споредбени реченици, како и некои видови релативни, можат да изразуваат однос: услов ~ последица.[2] Ние изделивме два вида:

а. со *колку... (толку): Колку појќе јајца во чорбата, толку поблага чорбата* (ФК); *Колку појќе грмежи, побериќетлија годината* (ФК); *Колку порано, толку поарно* (ФК); *Колку појќе зн'јш, појќе тргаш* (ФК).

б. со: кој (*што*)... *тој: Којшто менува поеќе мајстори, тој калфа ќе си останит* (П); *Којшто копа гроб другему, сам пага во него* (П); *Којшто има маша, не треби да ваќа огно со рака* (П); *Којшто има лична жена, многу пријатели ќе има* (П); *Кој ојт пополека, ќе фтаса подалеку* (ФК) итн.

1 За речиси сите овие примери (од т. 1.1. и 1.2.) можат да се најдат соодветни во чешкиот јазик, според Vladimir Šmilauer: Novočeska skladba, 1966, стр. 320 и натаму.

2 Сп. J. Bauer, Vývoj českého souvetí, Praha, 1960, стр. 316-317; K. Polański, Składnia zdania złożonego w języku górnołużyckim, Wrocław, 1967 стр. 174.

***

Наша цел овде беше да дадеме преглед на начините на кои се изразува условот како синтаксичка категорија во македонските народни пословици. Она што нè доведе до посебно обработување на пословиците од овој аспект беше претпоставката дека тие ќе покажат свои специфичности и во овој поглед. Се установи дека пословиците го потврдуваат фактот дека *ако* е најупотребуван условен сврзник во нашиот јазик. Во врска со *кога* како условен сврзник се забележува извесна разлика во поглед на современата состојба на јазикот, бидејќи денес е прилично распространета конструкцијата: *кога* + можен начин – можен начин. За глаголските форми може да се каже дека во пословиците (особено во врска со *ако*) се јавуваат скоро исклучиво најчестите и најобични комбинации меѓу глаголските времиња. Она што е особено важно и што треба да се нагласи е фактот дека општите карактеристики на пословиците наоѓаат свој одраз во јазичниот израз, а тоа се гледа во појавата што ја констатиравме погоре: дека глаголските времиња во пословиците се скоро по правило употребени со надвременско значење. За асиндентонските примери би можело да се каже дека секако поголемиот дел од нив е карактеристичен скоро исклучиво за пословиците (и можеби уште за разговорниот јазик).

Овој труд го замисливме како прилог кон проучувањето на македонските народни пословици од една, и како етапа во процесот на целосното проучување на условните зависносложени реченици во нашиот јазик, од друга страна.

# *ПАРТИКУЛАТА ЛИ ВО МАКЕДОНСКИОТ СТАНДАРДЕН ЈАЗИК*

Како и другите прашални партикули во македонскиот јазик, партикулата *ли*[1] се јавува во т.н. *gа/не*-прашања, т.е. прашања што можат да добијат одговор во вид на *gа* или *не*.

Во „Историјата на македонскиот јазик",[2] Блаже Конески забележува: „Во однос на строежот на простата прашална реченица важна особеност на западното наречје е тоа што како нормален начин се јавува градењето на тие реченици без прашалната партикула *ли*. Сп. *ѓо виgе Сѿојана? му рече на Сѿојана?* Во источните говори, обратно, би било нормално да се употреби овде *ли: виgе ли ѓо Сѿојан? рече ли му на Сѿојан?* Оваа особеност на западното наречје се развила под воздејство на балканските јазици, во кои е таа позната." Во согласност со горенаведеното се и резултатите од испитувањето на *gа/не*-прашањата во македонскиот јазик, извршено од Биргита Енглунд.[3] Имено, од вкупниот број

1 Блаже Конески, Граматика на македонскиот литературен јазик, Скопје 1982, стр. 542.

2 Скопје 1982, стр. 121.

3 Birgitta Englund, Yes/no-questions in Bulgarian and Macedonian (Form), Uppsala 1977. Во оваа докторска дисертација, одбранета на Стокхолмскиот универзитет, извршена е анализа на прашалните реченици во прозните и во драмските текстови на 16 македонски писатели. Делата се објавени меѓу 1967 и 1972 година. Меѓу цитираните примери има и такви што се примаат како необични или се карактеризираат како неприфатливи од страна на повеќе родени говорители. Во некои од овие случаи и авторката, која е доследна во

*да/не*-прашања (2516), ексцерпирани од делата на 16 современи македонски автори, 44,1% отпаѓаат на прашањата без партикули (т.н. нулти прашања), а 30% – на прашањата со партикулата *ли*.

Сепак, оваа партикула заслужува внимание и тоа не само поради енклитичкиот карактер (со што доаѓаат на преден план извесни особености на нашиот јазик во поглед на редот на зборовите) туку и поради различните видови употреба, т.е. употреба во различни реченици, па и со различни значења.

***

Во рамките на директните *да/не*-прашања, партикулата *ли* можеме да ја сретнеме и во т.н. *вистински* (кога говорителот го поставува прашањето затоа што одговорот не му е познат, а верува дека адресатот го знае одговорот и дека може да му го даде), *реторички* (кога говорителот не очекува одговор, туку по пат на силна емфаза изразува значење спротивно на она што е директно изразено со прашањето), *делиберативни* (карактеристични за монолозите), *дидактички* (што се поставуваат со цел да се провери знаењето на соговорникот и во врска со кои се претпоставува дека говорителот, т.е. оној што ги поставува мора да го знае одговорот далеку подобро од соговорникот)[1] итн.

Одговорот што доаѓа по едно *да/не*-прашање (без оглед на партикулата што се јавува во него, а и во случаите кога таа отсуствува) треба да претставува негова *верификација*, која може да биде *целосна* или *делумна*. *Целосната верификација се* состои во потврдување или одрекување на вистинитоста на глаголското дејство, а делумната верификација го потврдува или го одрекува

спроведувањето на одбраниот метод, објективна и неутрална, се почувствувала побудена или обврзана да укаже на неочекуваната форма на некое прашање.

1 Irena Bellert, On the Logico-Semantic Structure of Utterances, Wroclaw 1972, стр. 55 и натаму.

дејството преку призмата на некој друг реченичен член (или негов дел). Со партикулата *ли* можеме да сретнеме и прашања што бараат целосна верификација (кога е *ли* зад глаголот во лична форма) и такви што бараат делумна верификација (со *ли* зад некој друг реченичен член).

Како енклитика, *ли* се јавува зад ортотоничен збор. Најчесто, ортотоничниот збор се поставува на почетокот на реченицата. Во најголем број случаи *ли* доаѓа зад глаголот во лична форма и тоа на почетна позиција. Тоа значи дека е за партикулата *ли* во македонскиот јазик најобична употребата во *да/не*-прашања со кои се бара целосна верификација. Ваквите примери ја покажуваат неделивоста на сложените глаголски форми, а потоа и на проклитичката група од глаголот во лична форма, како и компактноста на самата проклитичка група, составена од партикулите *би, ќе, да,* и од кратките личнозаменски форми (вклучувајќи ги и формите на повратната заменка). Наведуваме неколку примери: *А сте стрелале* ***ли*** *во жива цел?; ...би учел* ***ли*** *за судија?; Ќе сакаш* ***ли*** *и ти малку?; Да наполнам* ***ли****?; Ви се допаѓа* ***ли*** *улога во комедија?; Го решивте* ***ли*** *сега станбеното прашање?* и др.

Во реченици што содржат модален глагол со *да*-конструкција, *ли* доаѓа зад модалниот глагол: *Сакаш* ***ли*** *да пиеш?; Ќе треба* ***ли*** *да ги разјаснувам моите позиции?* и сл.

Која било зависносложена реченица може да добие прашалник (на крајот), односно прашален карактер ако се постави прашање во врска со глаголското дејство во главната дел-реченица. Во овој случај (*да/не*-прашања за целосна верификација) партикулата *ли* ќе се јави зад глаголската лична форма во главната дел-реченица: *Верувате* ***ли*** *дека ќе го видам?; Виде* ***ли*** *како ја удисавме работата?; Го познавате* ***ли*** *човекот што ме поздрави?* и сл.

Во врска со позицијата на личната глаголска форма треба да се каже дека како атипични, но не и како

некоректни се примаат примерите во кои пред таа форма има некој друг реченичен член: *Вие ќе одите **ли** на лозје?; Е, мачка на грб паѓа **ли**?; А за мајката има **ли** поголем господ од нејзиниот син?* и др.

Одделно внимание заслужуваат некои од примерите со глаголот *сум* како копула (во рамките на глаголско-именскиот прирок), како и дел од оние со пасивни и со т.н. резултативни *сум*-конструкции, општо земено – случаи во кои *сум* има воспоставено (малку) полабава врска со именскиот дел, односно со глаголската придавка[1] (на пример: *Тој е добар – Добар е; Тој е ранет – Ранет е; Тој е дојден – Дојден е*). Имено, поради енклитичкиот карактер на формите за сегашно време од глаголот *сум* (и особено на формата за трето лице еднина), партикулата *ли* најчесто се јавува зад именскиот дел на прирокот, односно зад глаголската придавка: *Кокошкар **ли** сум?; Уморен **ли** си?; Ранет **ли** е?; Дојдени **ли** се?* и др. Ретки, необични и изнасилени, па поради тоа и неприфатливи се примерите од типот: *Си **ли** ти член...?; А е **ли**?; Се **ли** тие виновни за бигамија?* и сл.

Прашањата со *ли* што содржат негација во најголем број се некој вид реторички: говорителот ги поставува за да ја нагласи својата убеденост во спротивното. *Не стравувате **ли** за својата популарност?; Не наоѓаш **ли** дека не им е местото овде?* и сл. Ваквите прашања стојат најблиску до оние со партикулата *зар(ем)*. Меѓутоа, овде е далеку поинтересна ситуацијата што се создава со поставувањето на негацијата пред глаголот *сум*. Имено, *ли* во вакви случаи може да се јави зад формите на *сум*: *Не сум **ли** за гледање?; Не е **ли** тоа произведено овде?; Не се **ли** народните умотворби создадени од еден колективен творец?* и др.

Во овие рамки се поставува прашањето за тоа дали може партикулата *ли* да се јави веднаш зад негацијата *не*.

1 Сп. Благоја Корубин, Перфектот и конструкциите со *сум* и со *има* во врска со местото на клитиките, II научна дискусија (Семинар за македонски јазик, литература и култура) Скопје 1983, стр. 95-99; истиот Јазикот наш денешен – книга IV, Скопје 1986, стр. 110-126.

За разлика од ситуацијата со *да* (во *да*-конструкцијата), потоа со *ќе* и со *би*, во врска со кои практично нема примери со партикулата *ли* веднаш зад нив, со *не* можеме да ги наведеме следните: *Не **ли** го познавате?; Не **ли** ти здодеало?; Не **ли** си ти режисер?; Не **ли** е арен?* итн. По сè изгледа дека и партикулата *не* не треба да се одделува со *ли* од глаголот во лична форма, па примерите треба да гласат: *Не го познавате **ли**?; Не ти здодеало **ли**?; Не си **ли** ти режисер?; Не е **ли** арен?* Освен тоа, во случаи кога може да дојде до израз убеденоста во согласувачки одговор, можеме да ја употребиме партикулата *нели* со личната глаголска форма без негација: *Нели ти здодеало?; Нели го познавате?* и сл.

Во составот на прашањата со кои се бара делумна верификација *ли* може да се јави зад кој било член на реченицата (освен прирокот), како и зад некој елемент на некој реченичен член: *Јас **ли** да го разбудам?; Мислите мои **ли** ја скорнаа?; Нас **ли** нè бараат?; Тебе **ли** ти откажа?; На земја **ли** да седнам?; Во Штип **ли** го напиша првиот текст?; Со мене **ли** имаш работа?; Одамна **ли** го имате?; Толку **ли** го сака?;* и: *Толку **ли** многу ви се брза за назад?; Многу **ли** е жешко во Техеран?; Добра **ли** книга напишал?* и др.

На овој начин партикулата *ли* се јавува како средство за најдиректно акцентирање на поентата на прашањето во кое се јавува. Со својата позиција *ли* го сигнализира интонациониот центар на реченицата.

Еден вид градација во прашањето добиваме со повторување на *ли*: *Редно **ли**, редно **ли** е сево ова?; Беше **ли** тоа толку нужно, беше **ли** оправдано најпосле?* и сл. Почесто, меѓутоа, со повторувањето на *ли* се внесуваат алтернативи: *Но неа ја немаше во градот од пооднамна (се мажила **ли**, во друг град **ли** отишла, умрела **ли**?); Ти жив **ли** си, умрен **ли** си?; Горештина **ли** му беше..., сила **ли** го спопадна, оган **ли** го изгоре...* Поради способноста за врзување со кој било ортотоничен збор, партикулата *ли* може да се сретне повторена и зад одделни реченични

членови, под услов да се истородни, односно со иста функција: *Бабата се подна̀ведна накај младата, ѝ шепна нешто – прекор* ***ли****? прашање* ***ли****? утешен збор* ***ли****?*

Примерите со повторено *ли* се по правило стилски обележени, особено наспрема оние во кои алтернативата се внесува со сврзникот *или*, па добиваме т.н. алтернативни прашања, кои, како што е познато, можат да се поделат на две групи: такви во кои е алтернативата негација на елементот во врска со кој се прашува со *ли* и такви во кои се именува алтернативата. Примери: *Така* ***ли*** *е? или не е така?; Луѓе* ***ли*** *беа или не беа луѓе; Спие* ***ли****, или е мртов?; Слушна* ***ли*** *гласови или тоа некој од него говори?; Вистина* ***ли*** *е сево ова или сонуваме?* итн. Како што е познато, *или* може да се јави и со партикулата за засилување *пак: Беа* ***ли*** *тоа моите мисли, или пак јас тие мисли ги сонував?*

Од разбирливи причини, поголем е бројот на примерите во кои алтернативата се сведува на најсуштествениот елемент, а тоа е во првата подгрупа – негацијата *не*, а во втората – симетрично со реченицата со *ли*, се задржува оној член на полната реченица што ја именува поентата на алтернативата. Примери: *Ти имаш* ***ли*** *намуз или не!; Та човек* ***ли*** *сте вие или не?; Го знаеме* ***ли*** *ние или не?; Дипломат* ***ли*** *е тој или таен советник на кадијата?; Проповѐд* ***ли*** *е тоа или троглѝва исповѐд?; Само миг еден* ***ли*** *потраа или часови цели?* и сл.

***

Далеку поретко од партикулата *дали, ли* се среќава во декларативни зависносложени реченици (именски, интензионални, содржински) и секаде може да се замени со *дали*. Проблемот со *ли* во овие случаи се состои во тоа што отсуствува леснозабележлив знак за почетокот на зависната дел-реченица, па понекаде тоа се одбележува со тире. Типичните декларативни реченици со *ли* ги илустрираме со примерите: *...сакаше да знае останале* ***ли*** *двете светулки во неговите чадосани*

*очи?; Уште не знам го барам* ***ли****; и никој не чул жив* ***ли*** *е тој некојси Игно...* *Ли* се среќава и во прашања сврзани со заповедна форма од глаголите на кажување: *Кажи, мојата совест* ***ли*** *си?* Со оглед на тоа дека во случаите кога се таквите реченици употребени со *дали* прашалникот отсуствува, речениците со *ли* можеме да ги третираме како преодни.

Со глаголот *праша*, како и со именката *прашање* добиваме индиректни прашања: *Командирот тебе те праша уморен* ***ли*** *си; Се запрашавме води* ***ли*** *некој сметка за тоа; Го поставивме прашањето вистина* ***ли*** *е ова.*

Значењето на алтернативност, заложено во примерите со *или*, може да биде и експлицитно изразено, како во примерот: *Дилемата е, значи, ќе се поддржи* ***ли*** *или не, овој проект...*

Алтернативните индиректни прашања со негација зад *или* можат да се јават со или без глагол во лична форма (што ќе ја придружува негацијата): *Си мислам убав* ***ли*** *е човеков или не е; Не беше загрижен ќе му објасни* ***ли*** *или не.*

Индиректните алтернативни прашања со вистинска алтернатива се јавуваат воведени од глаголот *праша* и од именката *прашање*, како и од глаголите: *(не) знае, се колеба* и сл.: *Стружани се прашаа останал* ***ли*** *човек во прекуморската земја или сета немаштија ја облекле во зелено и црно та ја испратиле на деведе води; Прашање е ќе живеам* ***ли*** *или ќе умрам; Не знаеш, се веселат* ***ли*** *лугето или се убиваат; Се колебаше да го погледне* ***ли*** *Љубета или да го одмине.* И овде среќаваме испуштање на членовите што се неважни за алтернативата: *Не разбрав тие* ***ли*** *викаа или јас; Ни ден-денешен не се сеќава електрична* ***ли*** *беше или петролејка.*

***

Познато е дека *ли* може да се употреби и како партикула за засилување на некое значење. Така на пример, во рамките на директните и на индиректните *кој-*

прашања (т.е. прашањата со прашалните заменски зборови) особено во јазикот на поезијата, ја среќаваме партикулата *ли* веднаш зад прашалниот заменски збор, во функција на засилувач на прашалното значење, истакнувач на прашалниот збор: *Кои* ***ли*** *се наши во Струга?; Што* ***ли*** *беше тоа?; Што* ***ли*** *ќе каже тој за критиката на Владимир, каква* ***ли*** *дискусија ќе се отвори?; Ама кое време* ***ли*** *е, боже?; Како* ***ли*** *уште треба да речам дека те сакам?; Размислуваме: колку* ***ли*** *енергија... има... во нивните движења; ...и се прашувам одеднаш, како* ***ли*** *може да изгледам под него...* Одделно место заслужуваат примерите со елиптични прашања во кои се изразува колебање: *...за неа треба да се пишува роман, што* ***ли****...; ...а носеше и нешто под мишка како штоф, што* ***ли****?*

Од наведената употреба има еден чекор кон извичните реченици: *Што* ***ли*** *не помисли!; О колку* ***ли*** *само страдам!; Што сè* ***ли*** *не бевме порано!*

Како застарена може да се смета употребата на *ли* во примерите од типот: *Овај* ***ли*** *можеше да знае за ова.*

Меѓу неколкуте начини со кои се постигнува нагласување на интензитетот на глаголското дејство спаѓа и повторувањето на глаголот во лична форма и тоа со партикулата *ли*: *Ветерот ги мрси косите на костеновите дрвја, а тие шумат* ***ли*** *шумат а келнерот носи* ***ли*** *носи, а тие пијат та пијат; Па и времето се оклештило, јасници, опнало дење сонцето; пече* ***ли*** *пече, а ноќе месечината: свети* ***ли*** *свети!*

***

Партикулата *ли* се јавува во зависната дел-реченица во рамките на условните зависносложени и тоа сама или со сврзникот *ако.*[1] Патот од прашалното кон услов-

1 Блаже Конески, Граматика на македонскиот литературен јазик, Скопје 1966, стр. 339-340. Сп. и: Лилјана Минова-Ѓуркова, Условните сврзници во македонскиот јазик, Литературен збор XVI/4-5, Скопје 1969 стр. 16-18; Начини за изразување на условноста во македонските народни пословици, Македонски фолклор II/3-4, Скопје 1969, стр. 186-187; Преглед на условните сврзници во делата на Јоаким Крчовски и Кирил Пејчиновиќ, Македонски јазик XX, Скопје 1969, стр. 161.

*нойо значење може ga се илусйрира со йримерой og egна нароgна йословица: Дојgе ли йролей? Помисли за зима!*[1]

Во условните зависносложени реченици партикулата *ли* се јавува само во примери со реален услов, па во најголем број случаи, во зависната дел-реченица среќаваме сегашно или идно време: *Нема **ли** слобоgа, има смрй; Ѝ го оgземаш **ли** живойой на умейноста – йаа йресйанува ga биgе умейносй; Пайува **ли** некаgе Трбиќ – go него е сйариой; Сака **ли** куќа – нека йовели!; Но ќе йосакаме **ли** ga го означиме оној макеgонски авйор шйо најйроgукйивно и најразносйрано се вклучува во йроцесой на осовременувањейо на нашиой йворечки збор, неизбежно gоаѓаме во среgба со имейо на С.Ј.; Ќе чуеш **ли** нешйо gолу ga йи шушка, викни!; Ќе им ја земеме **ли** gушайа, йие не се ништо.*

Како што може да се забележи од примерите, во форми за сегашно време се јавуваат несвршени, а во оние за идно време – свршени глаголи. Истите реченици со сврзникот *ако* ќе гласат: *Ако нема слобоgа...; Ако ѝ го оgземеш живойой...; Ако йосакаме...* итн. Треба, меѓутоа, да се каже дека има и примери во кои во рамките на зависната дел-реченица се јавуваат форми за сегашно време од свршени глаголи, на пример: *Посегне **ли** ага или бег на сиромашка чесй или йой, йешко нему, og осйрийе јайагани на Глигура и Јона нема ga се сйасай; Почне **ли** gенеска ga койа, уйре веќе не можеш ga му ја виgиш главайа; Замине **ли** йаа во граgой, ќе осйанай йусйи нивийе; Ти ойкажай **ли** og egна куќа, чукни на gруга врайа; Но го йоглеgнеме **ли** нејзинойо комйозиционо усйројсйво, можеме лесно ga уйврgиме egна законийосй и склаgносй; Ги најgеш **ли** – може ойтука йонайаму; Сйанай **ли** – граgой ќе се собира; Побараш **ли** йовеќе, ќе йе* убијам; *Пукнай **ли** – йрвиой куршум може ga йе йогоgи* итн.[2]

1 Како што е познато, во повеќе јазици се забележува појавата на прашална конструкција во условни реченици. Сп: Lucien Tesnière, Éléments de syntaxe structurale, Paris 1966, стр. 595.

2 Во нашиот современ стандарднојазичен израз се забележува погрешна употреба на блокираните форми на свршените глаголи и во

Како што е познато, несвршените форми од свршените глаголи (т.е. формите за сегашно, минато определено несвршено и минато неопределено несвршено време, во македонскиот стандарден јазик се блокирани, не можат самостојно да се употребуваат, но сепак наоѓаат примена и тоа на две нивоа: 1. на морфолошко (за образување идно, минато-идно и идно прекажано време) и 2. на синтаксичко (со ограничен број сврзници) во рамките на зависни дел-реченици. Употребата на формите за сегашно време од свршени глаголи со партикулата *ли* и тоа во рамките на зависната условна дел-реченица (зашто ваква појава немаме во рамките на прашалните реченици, на пример), се смета како последица на состојбата во одделни наши говори, а уште повеќе како резултат на влијанието од соседните словенски јазици. Наједноставен начин за интервенција е употребата на партикулата *ќе* пред глаголската форма, со што ќе добиеме идно време: *Ќе почне* ***ли*** *денеска да копа, утре веќе не можеш да му ја видиш главата* и сл. Меѓутоа, покрај овој, постои и еден друг начин и него ќе го илустрираме со следните примери: *Да си го знаеш: заноќи* ***ли*** *– останавме на патот; заплака* ***ли*** *– ќе ти олесни; Расипа* ***ли*** *нешто – ќе те изрешетам јас лично. Така да знаеш; Го видовте* ***ли*** *– стрелајте без предупредување; Забележа* ***ли*** *следење, ликвидирај го младичот.*

Како што се гледа, втората можност за решавање на наведениот проблем со неправилната употреба на блокираните форми се состои во употребата на формите за минато определено свршено време и тоа со идно значење, на што укажува и употребата на форми за идно време од глаголите во главната дел-реченица. Во согласност со ова, примерите би можеле да гласат: *Посегна* ***ли*** *ага или бег...; Почна* ***ли*** *денеска да го копа...; Замина* ***ли*** *таа...; Ти откажаа* ***ли*** *од една кука...* и сл.

временски зависносложени реченици со *кога*. Сп.: Благоја Корубин, Јазикот наш денешен, книга I, Скопје 1969, стр. 79-81; Лилјана Минова-Ѓуркова, Формите за сегашно време од свршени глаголи, Литературен збор XXVIII/4, Скопје 1981, стр. 109-110.

Партикулата *ли* во условните зависносложени реченици може да се јави и заедно со условниот сврзник *ако*, употреба што претставува продолжение на постара состојба во нашиот јазик (при повторување на *ако*): *Ако им простиш, прости им,* ***ако ли*** *не им проштеваш... и мене да ме отпишеш од таа книга; Ако можам, ќе му отплатам,* ***ако ли*** *не – да му е просто. Ако ли* може да се јави и зад заповедна конструкција: *Иди да му бидеш жена...* ***Ако ли*** *не идеш, ќе да те земе со сила; Биди ми јунак;* ***ако ли*** *не, јас ќе умрам од тага.* Како што може да се забележи од примерите, партикулата *ли* овде игра засилувачка функција и не внесува промена во значењето туку само стилски го обојува исказот.

***

Како што е познато, *ли* е најобична прашална партикула во старословенскиот јазик, во кој таа може да врши и функција на разделен сврзник (*ли-ли; ли-или*) и на партикула за засилување.[1]

Ако ја прифатиме како примарна употребата на *ли* во директни прашања, сите наведени видови употреба на оваа партикула во современиот македонски јазик можат да се сметаат за нејзино натамошно логично развивање (кое, се разбира, можело да почне и многу рано). Пред сè наспрема директните, доаѓаат индиректните прашања во кои сосем природно може да се задржи прашалната партикула или прашалниот збор воопшто. Освен тоа, прашањето и условот имаат заеднички елементи што се согледуваат во фактот дека и кога го поставуваме прашањето и кога го поставуваме условот, не го знаеме одговорот и не знаеме дали ќе се исполни условот – неизвесноста е она што ги сврзува и затоа прашањето може да се јави како зависна дел-реченица во рамките на една условна зависносложена. Употреба-

1 Сп.: W. Vondrák, Altkirchenslavische Grammatik, Berlin 1912, стр. 612, 619, 634-635.

та на *ли* како засилувачка партикула секако се должи на избледнувањето на нејзиното примарно прашално значење (под услов да го прифатиме како примарно).

Впрочем, во секое нулто *да/не*-прашање можеме да вметнеме *ли* и обратно: секое *да/не*-прашање со *ли* може да премине во нулто, без промена на значењето. Ова може да нè наведе на мислата дека е *ли* партикула што го прави експлицитно она значење што е веќе изразено со други јазични средства.

Што се однесува на застапеноста на партикулата *ли* во нашиот јазик во иднина, можеме да предвидиме натамошно намалување на обемот и на сферата на нејзината употреба. Во овој момент се чини дека оваа партикула ќе си чува сигурно место само во рамките на директните прашања, каде што може да послужи како средство за нагласување на поентата на прашањето, односно за сигнализирање на интонациониот центар на реченицата. Во рамките на зависносложените реченици нејзината употреба е ограничена поради енклитичкиот карактер, а како засилувачка партикула, се чини, може да се очекува во јазикот на поезијата и, донекаде, во разговорниот јазик.

# *НЕКОЛКУ БЕЛЕШКИ ВО ВРСКА СО УСЛОВНИТЕ РЕЧЕНИЦИ ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК*

Во овој прилог ќе стане збор за и околу условните зависносложени реченици во македонскиот јазик, и тоа, главно, од гледна точка на сврзниците.

Прво, за *до колку* односно *доколку*:

Факт е дека прилично доцна (Мишиќ – 1975; К. Конески – 1979) беше регистрирано присуството на *доколку* во условните реченици и тоа во јазикот на печатот. Во „Речникот на македонскиот јазик" го нема, се јавува дури во неговиот „Додаток" и тоа со друго значење: *до колку – до толку...*

*До колку* во условните реченици во македонскиот јазик денес, одговара на српското *уколико*, за што сведочат примерите со *во колку*, сè уште присутни во јазикот на некои средини (асминистрација, интерни акти).

Значи, за *до колку* не се зборувало како за условно сврзувачко средство во македонскиот јазик, но треба да се каже дека ни *уколико* не е регистрирано во граматиките на српскохрватскиот јазик, како што не го сретнавме ни *до колкото* во граматиките на бугарскиот јазик, макар што може да се сретне, барем во стручни текстови. За српскохрватското *уколико* како условен сврзник пишува допрва М. Ивиќ во своите „Лингвистички огледи" (1983).

Се покажува, меѓутоа, дека во нашиот јазик, во форма *до колку*, ова сврзничко средство било во употреба прилично порано наспрема споменатите години на

регистрирања. Така, го среќаваме во текстовите од Блаже Конески, Божидар Видоески, Ацо Шопов, поместени во првите броеви на списанието „Македонски јазик", а го среќаваме и во авторскиот текст на „Граматиката на македонскиот јазик" од Блаже Конески. Наведуваме неколку примери:

– ***До колку*** *именката не е членувана, горните реченици ќе гласат: Видов овчар, Преминавме вода.* (Бл. Конески, „Граматика...")

– ***До колку*** *може да се зборува за „изопачување" на македонскиот јазик, ваков грев може да му се препише токму на В. М.* (А. Шопов, „Македонски јазик")

– *Кај тие именки денеска,* ***до колку*** *може да се употребат вокативни форми, се употребуваат без наставка* (Б. Видоески, „Македонски јазик").

Особено внимание заслужуваат примерите од типот:

– ***До колку*** *ќе се употребат во множинска форма, со нив тогаш се означуваат различни видови или сорти од дадената материја* (Бл. Конески, „Граматика...").

Присуството на примери со *до колку ќе...*, па и со *до колку може...*, нè води кон заклучокот дека сме имале еден условен сврзник со свои можности, сврзник што можеме да го исползуваме при нијансирањето на условот, т.е. сме имале можност да воведеме, да разликуваме одделна група условни реченици со кои се изразува т.н. *евентуален услов.*

Всушност, се чини дека е во право Р. Катичиќ кога вели во врска со хрватскиот јазик дека повеќе му одговара класификацијата на условните реченици карактеристична за грчкиот, отколку онаа што се среќава во латинските граматики (како што е познато, во латинскиот јазик ја имаме поделбата на реален, потенцијален и иреален услов). Сметам дека препораката на Р. Катичиќ може да се примени и на македонскиот јазик. Со поделбата на: *реални, потенцијални, евентуални и иреални условни реченици*, се постигнува попрецизно нијан-

сирање на она што можеме да го наречеме *вистински услов*, т.е. услов што не знаеме дали ќе се исполни во моментот кога го поставуваме. Нијансирањето на вистинскиот услов ми се чини далеку посуштествено од евентуалното нијансирање во рамките на иреалниот услов, макар што и во неговите рамки можеме да бараме паралели со видовите реален услов...

И уште нешто: бидејќи зборуваме пред сè од гледна точка на сврзниците, се чини дека можеме да дадеме извесни насоки за нивна специјализација, иако не можеме да ги исклучиме случаите на проникнувања на еден сврзник во сферата на друг. Така, кон реалниот услов можеме да го приклучиме сврзникот *ако* и партикулата *ли*, за потенцијалниот услов, како најкарактеристична можеме да ја сметаме конструкцијата *кога би – би...*, за евентуалниот *до колку* (како за еднократни така и за повторливи дејства) и на крајот, за иреалниот услов – *да*.

Се разбира, ова е само една насока по која би можел да се движи јазикот, т.е. еден предлог за специјализација на условните сврзници во македонскиот јазик.

***

Во право е М. Ивиќ кога нагласува дека „неопходна претпоставка за условување на една ситуација со друга претставува определен преглед (претстава) на говорителот за таа друга ситуација: тој мора или да знае дека таа не постои, или – да не знае како стојат работите: трето нема!!!“

Ова нè наведува на два заклучока што се од извесна важност за условните реченици во македонскиот јазик:

– едниот се однесува на употребата на некои глаголски форми,

– а вториот нè води кон прашањето за т.н. синтаксичка хомонимија или синтаксички синкретизам.

Прво, нешто за употребата на глаголските времиња. Ако се тргне од тоа дека условот може да биде

неисполнет или да не се знае дали ќе се исполни, во зависната дел-реченица не можеме да го сретнеме минатото определено свршено време. Ако го сретнеме, тогаш или се работи за грешка (што не е редок случај со оглед на состојбата во одделни говори) или пак за друг реченичен тип, на пример (грешка): *Да реков да, ќе пуштев гласен крик;* (не-условна реченица) *Ако реков, не пресеков.*

Со минатото неопределено свршено време работата стои малку поинаку: првото лице, освен со исклучителни случаи (реплики), не може да се употреби во условна реченица, на пр. *ако сум рекол, не сум пресекол* – не-условна реченица; второто лице може да се употреби но со извесни ограничувања: *Ако си го рекол тоа за да му помогнеш, ќе ти простиме* (незасведочено дејство); третото лице може да се употреби ако означува незасведочено дејство: *Ако дошол, ќе се видиме.* Ова не значи дека има ограничувања за третото лице во поглед на употребата во не-условни реченици од типот: *Ако рекол – не пресекол.*

Преминуваме сега на случаите на т.н. синтаксичка хомонимија, или синтаксички синкретизам, задржувајќи се само на сврзникот *ако*:

А. Така, можеме да се сретнеме со случаи на т.н. *исполнет услов*, кој, како што е познато, стои многу блиску до вистинската причина (причинските, последичните, целните и условните зависносложени реченици можеме да ги вклучиме во една група со име: каузални, со оглед на односот на дејствата во двете дел-реченици). Како илустрација на случаите со исполнет услов можеме да ги наведеме следните примери: *Ако е така, нека прави што сака; Ако не го сакаш, зошто излегуваш постојано со него?* и сл. За ваквите примери во српскиот јазик М. Ивиќ го предлага терминот *мотивациони* а што се однесува на македонскиот јазик, фреквенцијата на ваквите примери е послаба во полза на речениците од типот: *Штом е така,...; Штом не го сакаш,...* и сл.

Б. Најмногубројни се примерите што можат да се интерпретираат со адверсативни независносложени, или пак со концесивни зависносложени реченици, што значи дека односот меѓу двете дејства е спротивен; *ако* не воведува услов, туку исполнето, извршено дејство. Еве неколку примери: *Ако реков – не пресеков; Ако кука не направив // со високи шимшир порти // – кука цел свет братски ми е...; Ако има меѓу нив примери што се одликуваат со импровизација, сепак, постојат и такви што се за пофалба во секој однос.*

В. Многу блиску до претходните стојат примерите што можат да се интерпретираат со реченици со сврзникот *а* во кои имаме *сопоставување*, т.е. единства на различното. Ваквите примери се карактеристични за сериозни, дотерани пред сѐ научни и публицистички текстови. На пример: *Ако Семинарот се јавува како индикатор на состојбата на интересот за јазикот, литературата и културата на нашиот народ, тој е едновремено и фактор што видливо го поттикнува научниот интерес за нив; Не е никаква новина споредбата (иако не е умесна) меѓу Кирил Рибарски и Горан Бреговиќ: ако првиот за еден свој концерт во Републикава може да добие максимум сто кутии од поевтините цигари, вториот веќе има стан во Париз, а за недвижностите и движниот имот во земјата и да не говориме.*

Појави од ваков вид се познати и во други јазици. Во врска со ситуацијата во македонскиот јазик, се чини дека не е случајност што токму *ако*, како најизразит условен сврзник, влегувал и влегува во поинакви комбинации, меѓу кои има и такви што можеме да ги третираме како иновации, но и такви што се денес практично надвор од употреба, а инаку карактеристични за народниот јазик. Такви се, на пример изразите на учтива заповед, т.е. молба, карактеристични за јазикот на М. Цепенков: *Меанџи, те молиме ако не го пратиш калвата еден час да ни го донесит есапот!*

Овој пример изгледа како идеална потврда на мислењето на Кристина Крамер изнесено во нејзиниот труд

за аналитичката модалност во македонскиот јазик – дека да се цитира Цепенков во врска со состојбата во современиот македонски јазик е исто како да се цитира Шекспир во врска со современиот англиски јазик... Сепак, од разбирливи причини, оваа забелешка не можеме да ја прифатиме во целост и тоа во врска со голем број карактеристики на јазикот на Цепенков.

## ЛИТЕРАТУРА


Кирил Конески, *Глаголските конструкции со **ќе** во македонскиот јазик* – докторска дисертација, Скопје 1979 (ракопис).

Лилјана Минова-Ѓуркова, *Сврзникот **ако** во македонскиот јазик*, Македонски јазик XVII/1967, Скопје 111-140.

Лилјана Минова-Ѓуркова, *Условните сврзници во македонскиот јазик*, Литературен збор XVI/4-5, Скопје 1969, 14-18.

Лилјана Минова-Ѓуркова, *Реченициите со сврзникот **а** во македонскиот литературен јазик*, Годишен зборник на Филолошкиот факултет – Скопје 1981, 105-112.

Мирка Мишиќ, *Изразување на условноста во македонскиот и англискиот јазик* – магистерска дисертација, Скопје 1975 (ракопис)

Milka Ivić, *Lingvistički ogledi*, Beograd 1983.

Radoslav Katičić, *Novi jezikoslovni ogledi*, Zagreb 1985.

Christina Elizabeth Kramer, *Analytic Modality in Macedonian*, München 1986.

## *НЕКОИ КАРАКТЕРИСТИКИ НА РЕЛАТИВНАТА РЕЧЕНИЦА ВО ЈАЗИКОТ НА КРСТЕ П. МИСИРКОВ*[1]

Проучувањето на карактеристиките на јазикот во делата на К. П. Мисирков доведува, меѓу другото, и, особено во врска со одделни проблеми, до сознанието за неговата доследност во спроведувањето на принципите во поглед на основата и на натамошниот развиток на македонскиот литературен (стандарден) јазик. Принципите се, како што е познато, определени од самиот Мисирков во статијата „Неколку зборои за македонцкијот литературен јазик", меѓутоа импонира начинот на кој тој нив ги оживотворува на страниците на книгата „За македонцките работи" и на списанието „Вардар". Затоа и би било интересно повеќе да се осветли прашањето за допирот на Мисирков со централните македонски говори.

Поради карактерот на текстовите во книгата, Мисирков, покрај изразните средства што можел да ги црпе од македонските говори, при пронаоѓањето одделни решенија секако се служел и со словенските јазици што ги познавал добро (руски, српски, бугарски). Очигледно е дека Мисирков се нашол пред многу проблеми и, се чини, не ги решавал, барем не сите „на самото место". Просто се налага претпоставката дека тој располагал со некаков кодекс од барем извесен број граматички правила, од кој

1 Материјалот обработен овде е ексцерпиран од книгите: Мисирков, За македонцките работи 1903-1953, Скопје, 1953; Блаже Ристовски, „Вардар" (Научно-литературно и општествено-политичко списание на К.П. Мисирков). Скопје, 1956.

се раководел при пишувањето на книгата „За македонцките работи“.

Покрај многу други, ова се уште два елемента што придонесуваат Мисирков, неговата дејност, неговите книги и неговиот јазик уште долго да претставува предмет на проучување.

***

Во случајов се задржуваме на релативната зависносложена реченица[1] во јазикот на К. П. Мисирков на некои нејзини карактеристики во врска со строежот и со сврзувачките зборови. Релативната реченица во делата на К. П. Мисирков со својата структура укажува на еден писмен јазик од повисок ранг, на еден литературен израз. Поради тоа, изнесувањето на нејзините карактеристики може да фрли светлина врз односот на Мисирков спрема народната основа на литературниот (стандардниот) јазик во такви случаи кога се јавува потреба таа да добие надградба. Интересен е исто така и одговорот на прашањето дали и на кој начин РР кај Мисирков се вклопува во современата состојба во поглед на градењето на релативната реченица.

## I

Сврзувачкиот збор *што* (кај Мисирков во форма *шчо*) е еден од двата најшироко употребувани конективи во рамките на РР во современиот македонски стандарден јазик. Ваквата застапеност на *што* ја среќаваме и кај Мисирков, додека во народните говори, како што е познато, примерите со *што* како сврзувачки збор во РР се апсолутно најмногубројни.

За *што* кај Мисирков ќе кажеме уште и дека се јавува и кај рестриктивните[2] и кај нерестриктивните РР (макар што кај вторите во малку поограничен обем).

---

1 Во натамошниот текст РР; со РдР ја бележиме зависната релативна дел-реченица.

2 Ги употребуваме поширoко прифатените термини за типовите РР.

Како корелат[1] во типот рестриктивни индивидуализирачки РР во јазикот на Мисирков се јавува заменката *шој* и тоа со антецедент или без него. Како што е познато, овој корелат е карактеристичен за народните говори и за нашите постари автори, додека во современиот македонски стандарден јазик надвладуваат примери со корелатот *оној*, и покрај тоа што *шој* во служба на корелат не е напуштен од употреба.

Во поглед на функцијата на *шшо* во рамките на РдР[2] (со корелатот *шој* во главната дел-реченица) кај Мисирков за одбележување е фактот дека *шшо* се јавува или како субјект или како директен објект во РдР. Приближно ваква е и состојбата во современиот македонски стандарден јазик, додека во говорите и во останатите функции обично се јавува *шшо* и тоа често заедно со повторен антецедент во вид на спој од предлог и соодветна лична заменка. Со ова Мисирков совршено се вклопува во тенденцијата (во македонскиот стандарден јазик) кон напуштање на употребата на *шшо* во функција на објект со предлог или на прилошка определба во рамките на РдР.[3] Во материјалот ексцерпиран од книгите „За македонцките работи" и „Вардар" сретнавме само еден пример со *шшо* во функција на објект со предлог.

Примери:

---

1 Бидејќи во македонскиот јазик воопшто конективите во РР не се фиксирани за определени типови релативно сврзување, во определувањето на типовите ја земаме под внимание и главната дел-реченица, односно оној нејзин дел што се релативизира. Така доаѓаме до прашањето за корелатите и за антецедентите во РР. Корелатите се врзани со определени типови РР, додека антецедентот игра важна улога при одредувањето на типовите релативно сврзување, особено во врска со присуството/отсуството на членот.

2 Ставањето под внимание на оваа функција, во македонскиот јазик се наложи во врска со разграничувањето на сферите на употребата на конкетивите *шшо* и *кој(шшо)*.

3 Блаже Конески, Употребата на релативните заменки: *шшо, кој шшо* итн., Македонски јазик I/1 (стр. 11-15) и 2 (стр. 32-39); Редакција, Дискусијата за релативните заменки. Македонски јазик II/6 стр. 121-122.

– *што* во служба на подмет: *...последните не бараат, **тије, шчо** зборуваат грцки, да имаат во своите цркви старомакедонцки јазик, а во сколијите сегашнијот македонцки јазик, ами тоа се барат само за **тије, шчо** зборуваат македонцки; Који сет **тије** историјцко-културни прилики, **шчо** не застауваат: прво, да си создааме свој литературен јазик и второ, да избираме имено централното наречје?;*

– *што* во служба на директен предмет: *Можит ли да се мислит, оти на конференцијата ке имат по големо једногласије, от **тоа шчо** го видиме сега во поставоците на двете заинтересуани држаи?; по убаи се чинат на чоека готоо само **тије** наречија и гоори, **шчо** и слушат он;*

– *што* во функција на објект со предлог: *Во ноата книга се зборуат, вистина, за отцепуајње и за соединуајње, но за отцепуајње от **тије, шчо** сме веке отцепени...*

Покрај корелатот *тој* (некогаш и заедно со него) и исто така со или без антецедент, како помошен корелат во главната дел-реченица можат да се јават одделни форми на заменската придавка *сиот, сета, сето, сите*. Функцијата на овој помошен корелат се состои во нагласување на целосното опфаќање на елемент или подмножество од определено множество предмети на мислата, кои преку РдР ја добиваат својата задолжителна карактеристика т.е. решавачкиот фактор за нивното изделување од множеството. Кај Мисирков и во оваа група примери *што* се јавува во служба на подмет и предмет во рамките на РдР: *Нашијот месечник јет нешчо ново, шчо ќе привлечит вниманјето на **сите, шчо** се интересуајет со македонцкото прашајње; Она ке требит од нас устаноуајње арни односи **кон сите народности, шчо** насељават Македонија; ...турцкото праителство и турцката интелигенција ке се уверат во **сета вреда, шчо** причинуат подобен предрасудок.*

Како помошен корелат во овој тип рестриктивни РР без антецедент кај Мисирков се јавува и заменката *сѐ*:

*...требиш да се пројавиш он во милоста кон* ***се шчо*** *јеш народно; ...со ниф се осмислуеше* ***се, шчо*** *видефме со нашиште очи.* Во еден пример сврзувачкиот збор *шчо* се јавува со предлог, во согласност со својата функција во РдР: *Од деишинсшво се, шчо јеш мило ним и нам ни јеш мило:* ***се, со шчо*** *се радуваат они, и није се радуваме...* Овој пример претставува илустрација на фактот дека *шшо*, во случаите кога во РР се однесува на предмет на мислата сфатен воопшто, апстрактно (како „нешто"), не истапува како апсолутен релатив и може, во зависност од својата функција во РдР, да се поврзува со сите предлози.

Синтаксичка функција на антецедент во РР врши членувана или нечленувана именка. Присуството на членувана именка како антецедент во РР во македонскиот јазик не може да претставува само по себе доволен сигнал за припадност кон еден тип релативно сврзување. Овој факт е последица на можностите за реализирање на различните функции на членот на ниво на реченицата. Така, РР со членувана именка како антецедент можеме да ги поделиме на две групи – едната со рестриктивен, а другата со нерестриктивен карактер на релативната врска. Во рестриктивните РР со членувана именка како антецедент членот игра улога соодветна на онаа на корелатот *шој/оној: човекош шшо = шој/оној човек шшо* т.е. изделување од множество и барање карактеризација (на кое во случајов се одговара со рестриктивна РдР). Примери: *...Бугарија... изврши соединуајњешо со Исшочна Румелија со насилсшвен преврат – без согласје* ***на држаиште, шчо*** *пошписаја берлицкијош тракшаш:* ***Идејаша, шчо*** *је имајеш сепараштисшиште, јеш многу одвлечена и шешко се разбираш ош просшијош народ.*

Функција на корелат во рамките на рестриктивните квалификативни РР кај Мисирков, а и во современиот македонски литературен јазик врши заменската придавка *шаков*, која се јавува во примери со или без антецедент: *Они знајаш оши во шоја гоор висшина се имааш особини обичи со бугарцкијош јазик, но исшо шака се*

*имааш и особини обшчи и со србцкијош јазик, йа и* ***шак-вија шчо*** *се немааш ни во србцкијош, ни во бугарцкијош јазици...; ...македонцкаша иншелигеншна емиграција се сосшојиш главно* ***од шаквија лица, шчо*** *си имааш соеди-нено своише иншереси со Бугарија.* Покрај *шаков*, а понекогаш и заедно со него, во рамките на овој тип РР, во главната дел-реченица, во функција на помошни корелати можат да се јават: заменката *нешшо* и форми од бројот *еден* (употребен како неопределена заменка): *Буга-риие и србише не милувајеш йојавувањешо на „Вардар" со неговаша национална йрограма како* ***нешчо, шшо*** *можиш да нанесиш смршен удар на нивнише национал-ни сшремејња во Македонија; За шоа организашорцка-ша рабоша... јеш рабоша* ***на једен чоек, шчо*** *йредйочи-шаш временошо найрегуање на силише йред йосшоја-ниош уйорен и мачен шруд.*

Типот рестриктивни квалификативни РР кај Мисирков е претставен и со примери со антецедент – нечленувана именка. Нечленуваната именка како антецедент во РР не сигнализира автоматски припадност кон определен тип релативно сврзување, но може да се каже (барем во врска со Мисирков) дека РР со антецедент во вид на нечленувана именка припаѓаат или кон рестриктивните квалификативни, или кон нерестриктивните РР. Кон првиот тип ќе бидат приклучени оние примери во кои во главната дел-реченица покрај именката – антецедент латентно е присутен корелатот *шаков*: *...национал-нијош сейарашизам ќе имаш месшо и* ***у луѓе, шчо*** *гледа-аш ош йракшично гледишче на рабошише.*

Во македонскиот стандарден јазик, а особено во јазикот на нашата научна литература, ретки се примерите за употреба на конективот *шшо* без корелат и антецедент во главната дел-реченица. Ваква е состојбата и кај Мисирков: *Није сакаме да найрајаш и со Македонија,* ***шчо*** *найраија со Криш.*

Во науката се познати и различно толкувани примерите за РР со РдР во препозиција. Станува збор за

постар вид релативно сврзување, со елементи на прашалност / неопределеност во значењето на *што* и со извесен условно-последичен однос меѓу дел-речениците. Тие РР во најголем број случаи се затврдени изрази со внатрешна симетрија и често со различни видови кондензација. За разлика од состојбата во народниот јазик (особено во пословиците), во уметничката проза и во научната литература ваквите примери се прилично ретки, како и кај Мисирков: *...**шчо** немало понапред, можит да се сторит по доцкан.*

Во рамките на типот нерестриктивни РР среќаваме пред сѐ релативизација на лични и географски имиња. Вакви примери со конективот *што* кај Мисирков има малку: *За да се ослободат бугарите **во горна Бугарија, шчо** се оддeлуат од долна со Балканите, доста јет да се избијат византијцките гарнизони во неја.*

Заменката *тој* пред именка – антецедент во РР не мора секогаш да има корелативна функција. Навистина поретко, но сепак можат да се сретнат примери во кои *тој* е употребено во неговата примарна деиктичка, односно во анафорска служба. Тогаш *тој* не е корелат, а РдР е нерестриктивна: ***Тије македонци, шчо** покажаа таква способност во својето национално-политично организуајне, **шчо** покажаа таквое примерно жртвуајне..., не со помалечок успев, ќе можат да организираат секакви препјаствија на националните и религиозни пропаганди.* Поширокиот контекст (примерот е земен од 77 страница на книгата „За македонцките работи“) може уште појасно да покаже дека заменката *тој* овде е употребена како анафорска, и во извесна смисла, како експресивно средство.

Нерестриктивни РР кај Мисирков среќаваме и со членувана именка како антецедент. Функцијата на членот овде не е корелативна, туку тој доаѓа за да покаже дека именуваниот предмет на мислата е претходно споменат и определен, или пак дека е општоопределен, па РдР што ја релативизира ваквата именка функционира

како нејзина дополнителна определба: *Осем тоа на Византија поможуваа да држит македонците во послушајне и* ***шосетата*** *или* ***друмишчата, шчо*** *сет напраени за воени требности ушче од римјаните; И така дојдовме* ***до националното наше име, шчо го*** *имаат носено нашите таткоици, дедовци и најблиски предедовци.*

Нечленуваната именка како антецедент во нерестриктивните РР претставува просто воведување / именување на предмет на мислата, без интенција за негово изделување по признак и карактеризација по пат на РдР: *За ниф велит Шафарик ...да беа они заселени* ***со бугарцки словени, шчо*** *бидоа посрбени во XIII и XIV в.в.*

Ги изделуваме оние нерестриктивни РР во кои, за разлика од претходно разгледаните, РдР воведена од *што* не релативизира именка во главната дел-речница, туку неа како целина. Може да се каже дека РдР комуницира со глаголското дејство во главната дел-реченица, а *што* истапува како нејзин наполно рамноправен член, способен во зависност од своите функции, да се врзува со предлози: *...обшчеството и народот многу по малу се интересуваат от праителството* (за македонското прашање – б.м.), ***шчо*** *се видит од помоќите за македонците.* Во вакви случаи зборуваме за релативно надоврзување.

## *II*

Релативниот сврзувачки збор *кој(што)*, кај Мисирков со формите: *кој (шчо), која (шчо), које (шчо), које (шчо)*, има скоро исто толку широка употреба во неговата релативна реченица како и *што*. Меѓутоа, сферите на употребата на овие конективи не се поклопуваат наполно. Ова не се однесува толку на нивното сврзување за одредени типови РР, ниту пак за одделни видови корелати – особеностите на едниот сврзувачки збор наспрема другиот најјасно се забележуваат кога *кој(што)* и *што* ги посматраме од аспектот на нивната функција во РдР. И додека за *што* кај Мисирков забележавме дека функ-

ционира најчесто како подмет и предмет во РдР, изборот на функциите што ги врши *кој(шшо)* е далеку побогат. Во македонските говори употребата на *кој(шшо)* е ограничена, за разлика од состојбата во стандардниот јазик, која се карактеризира со широка застапеност на овој конектив. Може да се каже дека во јазикот на нашата научна литература РР со *кој (шшо)* бројно превладуваат над оние со *шшо* како сврзувачки збор. Тенденцијата на Мисирков кон употреба на *кој (шшо)* како конектив во РР покрај *шшо* (со што многу се приближува до состојбата во македонскиот стандарден јазик) можеме да ја толкуваме како една од манифестациите на неговиот напор да изгради стандарднојазичен израз.

Во рамките на типот рестриктивни индивидуализирачки РР, конективот *кој (шшо)* кај Мисирков се јавува во примери со корелатот *шој* (со или без именка – антецедент): *Зар не сеш македонциште, шчо сеш на служба или кандидаши за служба* ***шије, који*** *изопачуваа меѓу населејњешо во Македонија значејњешо на рускиште прашелсшвени посшапаци; Во ноаша книга се зборуаш... за соединуајње* ***со шије, со који*** *сме морално задолжени да се соједениме...; Значиш, нашаша крв се проливала за прааша* ***на шија народносши, који шчо,*** *или си седеа мирно во време на борбаша, или беа прошив нас; ...и најважни сеш* ***шије особини, со који*** *македонциште се одличаваат од друзиште словенцки народи.*

Во овој тип рестриктивни РР кај Мисирков ги среќаваме и помошните корелати *секој* и *сише* (понекогаш и заедно со корелатот *шој*): ***Секој кој шчо*** *напаѓаш на нашијош јазик, ни јеш исшо шаков наш нейријашељ, као и нападачош на нашаша вера; Вообшче* ***сише шије, со који*** *имаф случај да се видам или зборуам, г. Сшанчев или не го знаеја, или лошо се одзоуваа за него; Меѓу* ***сише јавуајња, који*** *сопроводуаш движејњешо, најголемо вниманије заслужааш рускошо „прашелсшвено сообшчуајње“; ...****од сише парчијња, на који*** *бивале раздробени шурциште, никнале нои шурци.*

Од РР со *кој (што)* и со антецедент во вид на членувана именка, како рестриктивни ги третираме оние во кои членот врши изделувачко-укажувачка служба и бара определба дадена како РдР: *Откако ќе се избериш* ***наречијето, које*** *имаш да бидиш македонцки литературен јазик, ке требиш да се разгледаш и прашајњето за македонцкијош праописс; Историјата помагаш на секој народ да си видиш* ***грешкиште, који шчо*** *имаш праено...; ...****пријашелиште, на који*** *шој имаш да бројиш, сеш... малу...*

Типот рестриктивни квалификативни РР кај Мисирков е претставен со примери со корелатот *шаков* и со помошните корелати *некој и еден: Тука немаш* ***шаков зид, кој шчо*** *да браниш восшаачиште...; Опусшошејњаша шчо и правеа нашише предедовци во Византија беа* ***шаквија факшори, за који*** *не можеше да се молчиш; ...они ќе објааш војна само шогај, ако имаш* ***некоја држаа, која*** *да им обезпечиш плодоише на војнаша;* ***Једен народ кој шчо*** *изгубил својош јазик, мјасаш* ***на једен чоек, кој шчо*** *изгубил пашош.*

Во споредба со рестриктивните квалификативни РР со нечленувана именка како антецедент и со *шшо* како сврзувачки збор, оние со *кој (шшо)* кај Мисирков се јавуваат во многу поголем број: *...имаш* ***држаи, који*** *сеш заинтересувани во сшашус квошо; ...требиш да се сосшаиш оддељно другарсшво* ***од лица, за који*** *изучаајњешо на Македонија... имаш првосшепен значај.*

Не сретнавме примери со *кој (шшо)* во РдР во препозиција, а само неколку со овој сврзувачки збор во РдР во постпозиција, без корелат и антецедент: *Ке погрешиш* ***кој*** *ке направиш шакво заклучуајње.*

Нерестриктивните РР со конективот *кој (шшо)* кај Мисирков се одликуваат со голема бројна застапеност и со разновидност во поглед на релативизираните делови на главната дел-реченица. Така на пример, Мисирков многу почесто отколку *шшо* го употребува сврзувачкиот збор *кој(шшо)* при релативизација на лични и географ-

ски имиња: *От тоа време уште побегна* ***Дамјан Груев, кој што*** *беше во бројот на македонцките ученици, што поминаа од Белград во Софија; Берлинцкијот договор виистина јет закопан, но не од Европа,* ***а од Бугарија, која*** *изврши соединувањето со Источна Румелија со насилствен преврат...*

Со нерестриктивен карактер на релативната врска меѓу двете дел-реченици се одликува примерот: ***Тој народ, кој што*** *јет првата и последната причина на сите наши нестреќи, со својите глупави постапоци не наведе на једна нерамна борба со турците...* Овде заменката *тој* нема корелативна функција, туку е употребена како анафорска, за да укаже на веќе споменат и определен, идентификуван предмет на мислата.

Кога формата *сите* е употребена не за да покаже опфаќање подмножество од едно множество предмети на мислата, туку целото тоа множество без остаток, тогаш РР во која се јавува вака употребената форма *сите* е нерестриктивна: *Тоа раскајање јет влегло глабоко во душите* ***на сите руси, који*** *сега не сакаат да чујат за некакви „братушки".*

Нерестриктивни РР со *кој (што)* кај Мисирков среќаваме и во примери со релативизирана членувана именка: *Тоа се видит особено јасно* ***од возможните последици на востаањето, који*** *за наша и турцка среќа не последуваа.*

Нерестриктивни РР среќаваме кај Мисирков и во примери со заменската придавка *таков* во главната дел-реченица. Во нив *таков* нема корелативна функција, туку укажува station наназад во текстот, на веќе окарактеризиран предмет на мислата: *Бугарите, „скрепја серце", можеа да чујат* ***таква новост, која*** *не можеше да бидит ним пријатна.* Освен тоа, кај Мисирков наоѓаме и примери со *некој* и *еден* пред именка во главната дел-реченица, а со конективот *кој (што)*, во кои РдР претставува дополнителна определба. Ваквото третирање на овие групи примери се објаснува со непостоењето на интен-

ција за определување по пат на карактеризација на предмети на мислата што во главната дел-реченица се претставени како неопределени: *Тоа ке биџит не йо наши есаши, а йо есайи* ***на некоја Голема сила и некоји мали балканцки држаји, којu*** *ке не найераай нас џа се џигниме, а йосле ке не осйаай на сйреџ йай; Прйоивницийе на нацјоналнијой сейарайизам мислай, ойи нацјоналнийе сейарайисйи... ке созџаџай во Македонија само* ***једна нова словенцка йарйија, која*** *само ке уголемий и без йоа големайа разџробеносй на словенсйвойо во Македонија.* Горното важи и за случаите во кои како предмет на релативизација се јавува нечленувана именка, а кои кај Мисирков се среќаваат често: *Србийе сей* ***националисйи****, со арно сознајани народни идеали и инйереси,* ***којu шчо****, ...сийе, како јеџен чоек оџай йо јеџен обич за сийе йай...*

Во добар број примери РдР со *које* се однесува на главната дел-реченица во целина: *...јас кайегорично осуџиф бугарцкайа йолийика во македонцкойо йрашајне,* ***ой које*** *можай џа йомислай џа сум јас бугарофоб и србофил...*

## III

Сврзувачкиот збор *каков (шйо)* кај Мисирков го среќаваме во форма *каков*. Суштината на односот меѓу дел-речениците со овој конектив се базира врз споредба направена од аспектот на определен квалитет, особеност, со тоа што во главната дел-реченица се укажува на него со експлицитно или имплицитно присутен корелат *йаков*, а во зависната тој не се именува, туку само им се припишува на одредени предмети на мислата. РР со овој сврзувачки збор се карактеристика главно на стандардниот јазик, а кај Мисирков во врска со нив можеме да зборуваме само за неколку примери. Корелатот *йаков* може да се јави со или без именка – антецедент: *Македонија йоџ србцкийе кралеи, особено йоџ Душана имаше*

*полна самостојност во натрешните работи, и то* ***таква, со каква*** *не се ползуеше ни један друг дел од големата империја на Душана; ...и не покажаа* ***таква воинственост*** *против ниф,* ***каква*** *покажаа кнез Лазар и негоите поданици. Каков (што)* кај Мисирков го среќаваме и без корелат, при релативизација на нечленувана именка: *...но заради некоји историјцки причини тије опитувачки не се овенчаа* ***со успеф, каков*** *би можело да се очекуат од ниф.*

## IV

*Чиј (што)* како сврзувачки збор во РР и во современата уметничка проза се среќава релативно поретко од другите конективи. Меѓутоа, во јазикот на нашата научна литература *чиј (што)* е чест конектив и се јавува во рамките на сите типови релативно сврзување. Во материјалот добиен од ексцерпираните книги на Мисирков сретнавме само еден пример за РР со овој конектив: *Можит ли она за атер на Бугарија да оскрбит* ***друзите балканцки самостојни праославни државни чија самостојност*** *јет извојуана со руска крв и руски пари.*

Отсуството на поголем број примери со *чиј (што)* кај Мисирков може да се објасни донекаде со фактот дека тој зависноста од име во рамките на РР ја изразува со посебна конструкција составена од именката – антецедент и именката – показател на поседуваниот предмет на мислата, со конективот *кој (што)*, пред кој стои предлогот *на*: *Тој згорен поглед ...покажуат, да није македонците имаме своја историја и да сме* ***народ, судбите на кој шчо*** *се развијале во врска со судбите на друзите саседни нам народи.*

## V

За разлика од претходните два, сврзувачкиот збор *каде (што)* во РР е обичен и за народниот и за стандардниот јазик. Кај Мисирков овој конектив се јавува како: *каде (шчо) и кај шчо.*

Во рестриктивните индивидуализирачки РР со *каде (што)* – без антецедент во главната дел-реченица, функција на корелат врши *таму*: *...успеот при конкуренцијата ке бидит* ***таму, кај шчо*** *ке бидит пододржката на Русија.* Функција на помошен корелат во овој тип РР со овој конектив врши *секаде*: *...да му се помолиме на Господ, да умножит македонцки другарства...* ***на секаде, кај шчо*** *живејат македонци.*

Општа карактеристика на РР со *каде (што)*, а со изразен антецедент во вид на именка, без оглед на типот на релативното сврзување, претставува фактот дека именката обично се јавува со предлог, затоа што РдР со *каде (што)* обично (но не секогаш) релативизира прилошка определба за место. Во рамките на типот рестриктивни индивидуализирачки РР со изразен антецедент, именката може да се јави со корелатот *тој*, кој и овде изделува и бара определба во вид на рестриктивна РдР: *Немат сомнуајње, да нај лесно он ке решит прашајњето за јазико во сколија и местна упраа* ***во тије места, кај шчо*** *живејат патриархисти со грцки јазик...*

Како што може и да се очекува, и со *каде (што)* среќаваме примери за РР со антецедент во вид на членувана именка, па во случаите кога членот врши функција аналогна на онаа на корелатот *тој*, можеме да зборуваме за рестриктивни индивидуализирачки РР: *...се удовлетворуаме сироти* ***местото, каде*** *сме се училе.*

Рестриктивните квалификативни РР со *каде (што)* кај Мисирков се претставени со примери за релативизација на нечленувана именка како антецедент, како и со такви во кои пред именката се јавува помошниот корелат *еден*: *Грците со својата цариградцка патриархија имаат наложено грцкиот јазик во сколијите и црквите* ***на много македонцки краишча, кај шчо*** *немат грци; ...а* ***во једна страна, каде*** *јет се на воено положејње, сите добри намерејња на праителството се рушат от сопротивуајњето на немирното населејње.*

Во народниот јазик е прилично честа и обична употребата на *каде (што)* без корелат и антецедент.

Вакви примери во многу поограничен обем среќаваме и кај Мисирков: *...да си бараме праото* ***от кај шчо*** *требит...*

Конективот *каде (што)* се јавува и во рамките на нерестриктивни РР и тоа пред сè со географско име како релативизиран член на главната дел-реченица: *Но словените арно се утврдија на целијот полуостров, а особено* ***во Македонија, кај шчо*** *образуваа ушче во VI столетије силна држаа.* Во еден пример *каде (што)* воведува нерестриктивна РдР, затоа што заменката *тој* пред релативизираната именка во главната дел-реченица е употребена во нејзината деиктичка функција: *...јас се решиф, прво, да изложам мојето разбирајње на народните идеали на македонцките во једен ред расудуајња ...а после и да и напечатам* ***во таја книга, каде*** *сет поместени и расудуајња не прочетени во упоменатото другарство.* Кај Мисирков ќе сретнеме и примери за нерестриктивни РР со *каде (што)*, при релативизација на членувана именка: *Учените, аристократијата, интелигенцијата... се борат со* ***ноите течејна, кај шчо*** *се наоѓаат истината и праината.*

## VI

Наспрема сите останати сврзувачки зборови во РР, прилогот *кога* во оваа служба се јавува по правило без *што*. Кај Мисирков најчесто се среќаваме со употребата на *кога* во корелација со *тогаш*: *Бугарија добијат политичка слободија... ушче* ***тогај, кога*** *у ниф немаше народни идеали...* Функција на помошен корелат врши *секогаш*: *Македонцката интелигенција* ***секогаш, кога*** *јет надвор од својите официјални работи, требит да зборуат меѓу себе на централното македонцко наречје...*

Во РР со изразен антецедент, корелативната функција ја врши заменката *тој*: *...не јет далеко* ***тоја време, кога*** *таја ке торжествуат.*

*Кога* како Р сврзувачки збор може да релативизира и нечленувана именка: *Беше* ***време, кога*** *ролите на тија две држаи беа обратни...*

### *VII*

Конективот *како (што)* кај Мисирков го наоѓаме во варијантите *како (шчо)* и *као шчо.* Се среќава во РдР во препозиција, но почесто во РдР во постпозиција, без корелат: *...**како шчо** се имат скоро појавено на белијот свет,* ***исто така*** *скоро ќе исчезнит од него; ...селцкото населејње и сега си зборуат,* ***како шчо*** *си зборуало и по-преѓе.*

Корелат на *како (што)* е *така: Арно ама не било* ***така, како шчо*** *мислефме није.*

*Како (што)* може да релативизира именка со корелатот *таков,* како и именка придружена од *еден: ...дали ...и без помоќта на таја наша колонија, јет возможно некакво особено пројавуајње на нашето возродуајње, а имено* ***во таков смисл, како шчо*** *го упоменаф...; Се разбират, оти* ***во једна мала књига, као шчо*** *јет оваа мојата, не се можат подробно да се разгледаат сите задирнати прашајња.*

### *VIII*

Конективот *колку (што)* кај Мисирков често се јавува во РдР во препозиција: ***Колко*** *во поскоро време једен народ изменуат својот јазик,* ***толко*** *по опасно и отчајано јет негоото положејње.*

Функција на корелат во РР со овој сврзувачки збор врши *толку: ...но тоа работејње не јет* ***толку мачно*** *и* ***толку ценено, колку*** *си мислат революционерите...*

Во непосредна врска со основната карактеристика на РР со *колку (што)* (релативизација на количество по пат на споредба), не се ретки случаите овој конектив да релативизира прилози или придавки во компаратив: *Бугарија и егзархијата во Македонија имаат чиновници*

***поеќе от колку*** *им сет нужни; Вредата од него... јет громадна, но па* ***по мала отколку шчо*** *можеше да бидит.*

***

Мисирков често се изразува преку релативна реченица. Не се ретки случаите кога во една посложена реченична целина среќаваме две или повеќе релативни реченици од различен карактер, а речениците што содржат антецедент со две РдР се скоро обична појава. Од аспектот на современата состојба, во строежот на РР кај Мисирков скоро и нема елементи што би се чувствувале како „отстапувања", како „народски конструкции" или како елементи наполно туѓи на нашиот јазик.

Во РР кај Мисирков се среќаваат сите оние сврзувачки зборови што се познати и се во употреба во стандардниот јазик. Со мали исклучоци – на пр., кај конективите *чиј(што), како (што)* и *колку (што)* среќаваме приближно аналогна застапеност на сврзувачките зборови како во делата на Мисирков, така и во стандардниот јазик, а особено во јазикот на научната литература. Сврзувачките зборови со втора компонента *што* Мисирков ги употребува многу поретко во потполн вид, а тогаш кога ги употребува, ги бележи одделено. Антецедентот и корелатот, без оглед на типот на релативното сврзување, Мисирков ги одделува со запирка од РдР.

Од главната дел-реченица во рамките на релативната зависносложена ги зедовме под внимание оние елементи што можат да бидат релевантни за типот на релативното сврзување (корелатите и антецедентите). За вторите во РР на Мисирков можеме да констатираме потполно совпаѓање со современата состојба. За разлика од стандардниот јазик, во кој среќаваме преплетување на т.н. *он-* и *т-*корелати, во јазикот на Мисирков се јавуваа редовно и исклучиво *т-*корелатите.

Богато и разнострано развиената релативна зависносложена реченица на Мисирков, го карактеризира него како автор на текстови напишани на јазик оформен врз база на научен пристап и принципиелно решавање на проблемите. Освен тоа, таа го илустрира односот на Мисирков спрема народните говори како основа на литературниот (стандардниот) јазик. Во рамките на нашата тема можеме да забележиме дека Мисирков не само што ја почитува туку и творечки се однесува кон народната основа на македонскиот стандарден јазик. Во светлината на кажаново, влијанието на туѓите јазици можеме да го третираме како стимул за доразвивање на елементите присутни во народниот јазик.

# *ДИСТРИБУЦИЈАТА НА ШТО И КОЈ (ШТО) ВО РЕЛАТИВНАТА РЕЧЕНИЦА КАЈ МИСИРКОВ*[1]

Проучувањето на структурата и карактеристиките на релативната реченица кај Мисирков може да доведе до низа интересни заклучоци од различен вид. Пред сè, интересно е да се испита на кој начин Мисирков (поаѓајќи од централните македонски говори, од една народна основа, од една поинаква јазична материја) ги решил проблемите што се поставиле пред него во врска со оформувањето на релативната реченица – таа превосходна карактеристика на писмениот, на стандардниот јазик, со оглед на историските услови во кои ги пишувал текстовите на „За македонцките работи“ и на списанието „Вардар“. Поради карактерот на овие текстови, тој бил принуден, секако, заложувајќи ја и почитувајќи ја основата што му ја давале (во овој поглед) централните македонски говори, да оди понатаму, а на тој пат, секако морал за помош да им се обрати на словенските јазици што ги познавал добро. Освен тоа, состојбата на релативната реченица кај Мисирков може да се разгледува и од аспектот на состојбата во современиот македонски стандарден јазик, токму во врска со неговиот напор да изгради литературен јазик, токму во врска со неговиот напор да изгради стандарднојазична норма во вистинска

1 Работено врз основа на материјал ексцерпиран од книгите: Мисирков, За македонцките работи 1903-1953, Скопје, 1953 год., и Блаже Ристовски: „Вардар“ – Научно-литературно и општествено-политичко списание на К. П. Мисирков, Скопје, 1966 год.

смисла на зборот и еден израз на оформен стандарден јазик.

Ставањето во преден план на дистрибуцијата на *што* и *кој (што)* во релативната реченица[1] може да помогне да се утврди односот на Мисирков спрема употребата на овие сврзувачки зборови во зависност од одделните типови РР, потоа во врска со одделни заменски корелати или со одделни типови антецеденти, како и во врска со функцијата на *што* и *кој (што)* во рамките на зависната релативна дел-реченица.[2]

Во почетокот ќе забележиме дека овие сврзувачки зборови кај Мисирков се јавуваат во форма: *шчо* и *кој, која, које, који* (со или почесто без *шчо*).

Како наједноставен вид РР од типот *рестриктивни*[3] можеме да ги земеме оние во кои во рамките на главната дел-реченица се јавува само заменски корелат. Заменскиот корелат само дава информација за тоа дали се работи за лице или за предмет („нешто"), како и информација за бројот, а РдР доаѓа како задолжителна определба со која се карактеризира и се изделува антецедентот (кој секогаш може да се претпостави). Како заменски корелат кај овој вид РР кај Мисирков се јавува показната заменка *тој*, наспрема доминантното *оној* во современиот македонски стандарден јазик. Со ова тој се покажува како продолжувач на состојбата во македонските говори, како и кај постарите наши автори. Примерите од типот *тој+што* се многубројни и прилично еднообразни во однос на функцијата на *што* во рамките на РдР. Имено, *што* во нив врши функција на подмет или на предмет: ***тије, шчо*** *не сет со него, сет против него... и зедоа да праат против волјата на Русија* ***тоа, шчо*** *сами расипаа во Берлин.* Овде можеме да забележиме дека Мисирков по правило не го удвојува предметот, т.е.

---

1 Во натамошниот текст РР.

2 Натаму РдР.

3 R. B. Lees, The Grammar of English Nominalizations, Bloomington, 1960, стр. 85-94 (според K. Polański, Składnia zdania złożonego w języku górnołużyckim, Wrocław-Warszawa-Krakow, 1967, стр. 84).

не употребува соодветна кратка форма на лична заменка, наспрема состојбата во современиот македонски стандарден јазик, во кој отсуството на ваквите форми се чувствува како необично. Во рамките на материјалот со кој располагаме, забележавме само еден пример во кој *шшо* во РдР врши функција на предлошки објект. Овој факт сам за себе зборува многу кога се има предвид состојбата во македонските говори и кај нашите постари автори од една, и состојбата во современиот македонски стандарден јазик од друга страна. Освен тоа, интересен е и начинот на кој Мисирков ја компонирал оваа реченица:[1] *Во ноаша книга се зборуаш... за ошцеиуање и за соеѕинуање, но за ошцеиуање* ***ош шије, шчо*** *сме веќе ошцеиени.*

Примерите со *кој(шшо)* како сврзувачки збор и со заменскиот корелат *шој* во главната дел-реченица во споредба со оние со *шшо* се многу помалку на број, а освен тоа во врска со нив може да се забележи уште еден факт: повеќето од нив се такви во кои *кој(шшо)* во рамките на РдР врши функција на предлошки објект. На тој начин Мисирков одлично се вклопува во она правило на современата стандарднојазична норма, според кое во вакви случаи ѝ се дава предност на употребата на *кој (шшо)* со соодветен предлог.[2] Мисирков во овие случаи постапува токму така: *Сеѓашнаша конференција ќе биѕиш сосем во ѕрузи условија* ***од шије, во који*** *рабошеше конференцијаша йреѕ йослеѕнаша руско-шурцка војна.*

Одделните форми од заменските зборови: *секој...* и *сиош...*, како и заменката *сѐ* во главната дел-реченица во рамките на РР ги сметаме за средства со кои главниот акцент се фрла на обемот на предметите на мислата што се релативизираат. Притоа, заменскиот корелат е

1 Познато е, имено, дека во вакви ситуации, поради тоа што конективот *шшо* се чувствува како недоволно изразен, се јавува потреба во рамките на РдР преку предлог + заменска форма да се повтори антецедентот.

2 Блаже Конески, Употребата на релативните заменки: *шшо, којшшо* итн., МЈ I/1 (стр. 11-15) и 2 (стр.32-39).

*оној/ѿој* и тој може да биде латентно присутен, а може да биде и изразен, а освен тоа може да биде изразен и антецедентот (се разбира со извесни ограничувања). Конективот *шѿо* кај Мисирков во најголем број случаи (од оваа група примери) се јавува, природно, со *сè*: *...и као ѿаква зависиѿ* ***оѿ се ѿоа, шчо*** *ӣраиѿ ѳа се мениѿ чоек...* Во одделни примери ја сретнавме формата *сиѿе* релативизирана со *шѿо*: *...„Вар9ар" ќе би9иѿ ӣосреѿен* ***од свиѿе, шчо*** *се инѿересувајеѿ со маке9онцкоѿд ӣрашајње.* Со одделни форми од *секој...* и *сиоѿ...*, се јавува и конективот *кој (шѿо),* при што се среќаваат и примери со изразен корелат: *Вообшче,* ***сиѿе ѿије, со који*** *имаф случај 9а се ви9ам или зборуам, г. Сѿанчев или не го знаеја, или лошо се о9зоуваа за него.*

Како корелат на *шѿо* и на *кој(шѿо)* може да се јави и заменската придавка *ѿаков.* Ставајќи ги под внимание примерите од овој вид треба да кажеме дека тие претставуваат еден одделен тип на РР – *квалификаѿивни*: во главната дел-реченица се упатува на определен квалитет, определена карактеристика, а со РдР воведена од *шѿо* односно од *кој(шѿо)* се именува, се идентификува таа карактеристика, тој квалитет: *Они знајаѿ оѿи во ѿоја гоор височина се имааѿ особини обшчи со бугарцкијоѿ јазик, но исѿо ѿака се имааѿ и особини обшчи и со србцкијоѿ јазик, ӣа и* ***ѿаквија шчо*** *се немааѿ ни во србцкијоѿ, ни во бугарцкијоѿ јазици;... 9али ӣоложејњеѿо, које земаѿ сега наѿрешнаѿа револуциона организација во ӣрашајњеѿо за наро9носѿа на маке9онцкиѿе словени јеѿ* ***ѿакво, оѿ које*** *не можиѿ 9а се и9иѿ ӣо ѿамо...* Во рамките на овој тип можеме да ги вклучиме таквите примери во кои во главната дел-реченица се јавува некоја неопределена заменка. Кај Мисирков ги среќаваме најчесто заменките *некој...* и *нешѿо*: *За ниф немаѿ никакоф значај национализмоѿ, кој шчо се бројиѿ* ***за нешчо, шчо*** *имаѿ о9живејано својоѿ век; Самосѿалноѿо ӣолиѿично развијајње на Маке9онија јеѿ необхо9носѿ,* ***као нешчо без које*** *није не ке расӣолагаме се 9осѿа сѿреѿсѿва 9а се бориме со ӣроӣаган9иѿе...*

За примерите со изразен антецедент (во вид на именка) во македонскиот јазик е карактеристичен фактот дека релативизираната именка може да се појави со изразен или латентно присутен корелат, без или со придавска определба, и, на крајот, со или без член. При определувањето на типот РР овие елементи не се еднакво важни и од нив заемно по правило се исклучуваат, кај индивидуализирачките, само заменскиот корелат *оној/тој* и членот. Најчист вид рестриктивни индивидуализирачки РР со антецедент+*шшо* ќе бидат оние во кои се јавува заменскиот корелат (кај Мисирков – како што рековме – *шој*). И овде (како и кај наведените *шој+шшо)* се среќаваме со поголема група еднообразни примери: *йо убаи се чинаш на чоека ѓошоо само* ***шије наречија и ѓоори, шчо*** *и слушаш он.* Забележливо е дека Мисирков прилично често релативизира со *кој(шшо)* именка со заменски корелат (*шој*). Притоа, како што рековме и погоре, тој покажува доследност во тоа што наспрема еднообразните примери со *шој + И + шшо*, овде се среќаваме со релативно голема разбообразност, т.е. *кој (шшо)* врши функција на подмет, директен предмет (објект) или (најчесто) предлошки објект: *Последношо восшаање ни йокажа оши* ***шоја йаш, йо кој шчо*** *одефме, сеѓа јеш йоѓрешен и ойасен.* И кај примерите со изразен антецедент се среќаваме (во главната дел-реченица) со одделни форми од *секој...* и *сиош...*: *Тоа јеш* ***сеша арношија, шчо*** *ја дубифме од Буѓарија; ...* ***од сише йарчијња, на који*** *бивале раздробени шурцише, никнале нои шурци.*

Во рамките на типот квалификативни рестриктивни со *шшо* како конектив и со изразен антецедент, кај Мисирков, освен примерите со *шаков+И+шшо*, среќаваме и примери со *еден...+И+шшо*:[1] *зашчо немаш* ***шакоф***

1 Воопшто, како карактеристика на РР од овој тип во македонскиот јазик може да се каже дека антецедентот е по правило неопределен. Па и корелатот *шаков* сам по себе не определува, не идентификува, туку е сигнал за квалитет кој допрва ќе биде идентификуван. Оттука и појавата на неопределени заменки (*некој...*, *нешшо*, или на бројот

***етнографцки центар, шчо** можит прочно да соединит тије три страни...; Једен чоек **од једен народ, шчо** немат писменост, можит да изучит азбуката од једен народ по културен од негоијот.* Во РР со конективот *кој(што)* пред именката како антецедент во овој тип кај Мисирков, ги среќаваме: *таков..., еден...* и *некој...* Во рамките на овој тип (но не и само овде) забележавме примери интересни поради појавата на *да*-конструкција во РдР, која во овие случаи би можела да се замени со сегашно време, со некоја од формите со *ќе*, или пак со можен начин. Факт е дека во современиот македонски стандарден јазик *да*-конструкциите во вакви ситуации се среќаваат прилично ретко, кај одделни автори и повеќе со сврзувачкиот збор *што*. Еве неколку примери од кај Мисирков: *Тука немат **таков зид, кој шчо** да бранит востаачите; **Једен народ кој шчо** изгубил својот јазик, мјасат **на једен чоек, кој шчо** изгубил патот; они ќе објаат војна само тогај, ако имат **некоја државa, која** да им обезпечит плодоите на војната.*

Од примерите со нечленувана именка + *што* кај Мисирков во рамките на типот *рестриктивни квалификативни* ги вклучуваме само оние кај кои може да се претпостави присуството на корелатот *таков*, со тоа што РдР доаѓа како задолжителна (во конкретниот случај) карактеризација, именување на квалитетот на кој се укажува во главната дел-реченица: *зашчо видит да имат околу него **луѓе, шчо** постапуат така или инак.* Кај примерите со изразен антецедент во вид на нечленувана именка и со конектив *кој(што)* случајот е ист – и овде можеме да изделиме главно две групи: *квалификативни рестриктивни* од една и *нерестриктивни* – од друга страна, макар што е тоа во извесна смисла симплификација на фактичката положба особено ако ги посматраме примерите од гледна точка на значењето. На ова

*еден* како неопределена заменка), односно на антецедент во вид на нечленувана именка, т.е. антецедент со кој се изразува неопределен предмет на мислата и тоа сето во рамките на главната дел-реченица кај РР од овој тип.

место не одиме во такви подробности, па како најјасни и најлесни за изделување ги наведуваме примерите со квалификативна карактеристика: *...требиш да се сосшаиш оддељно другарсшво* ***од лица, за који*** *изучаајњешо на Македонија... имаш ирвосшеиен значај.*

И групата составена од примери што содржат членувана именка како антецедент+*шшо* не можеме во целост да им ја приклучиме на рестриктивните РР, макар што членот би можел да се посматра како елемент еквивалентен на заменскиот корелат *оној/шој*. Тој тоа и е во определен број случаи и токму нив можеме да ги вклучиме во типот обични рестриктивни индивидуализирачки. Меѓутоа, познат е фактот дека членот во македонскиот јазик може да врши различни функции, функции што се реализираат во врзан текст: да укажува на општоопределен, општопознат предмет на мислата, да укажува на таков предмет на мислата за кој во претходниот текст станало збор и тој веќе се чувствува како доволно определен, да укажува на предмет на мислата што допрва треба да се окарактеризира, да се издели. Во третиот случај можеме да кажеме дека функцијата на членот се совпаѓа со функцијата на заменскиот корелат *оној/шој* и затоа таквите примери ги вклучуваме во рестриктивните индивидуализирачки РР.[1] Карактеристично за Мисирков е дека тој прилично често образува реченици од ваков вид. И овде *шшо* во рамките на РдР врши функција на подмет или директен предмет (објект), при што се јавува и соодветната кратка заменска форма за удвојување на објектот: *али сеш иоеќе* ***од добринише, шчо*** *ни* ***ји*** *наиравија србише?* Сето горекажано за примерите со членува именка како антецедент+*шшо* (освен она во врска со функцијата на *шшо* во подредената дел-реченица) важи и за примерите со членувана именка како антецедент + *кој(шшо)*. Кон тоа би можеле уште да додадеме дека при определувањето на типот на релативното

1 Речениците од овој тип врз основа на семантиката би можеле да ги делиме и понатаму.

сврзување извесна улога може да одигра поширокиот контекст, конситуацијата, обемот на антецедентот, како и аспектот од кој говорителот го посматра него. Во поглед на функцијата на *кој(шшто)* во рамките на РдР и овде ќе повториме дека *кој(шшто)* се јавува како подмет и директен објект, но уште повеќе во функција на објект со различни предлози: *Но ако во нероијот јазик се имат гласои, који се немаат* ***во јазикот, от кој шчо*** *се позајмуат азбуката, тоѓај позајмуачот на туѓата азбука ќе напраит изменејња и дополнејња во неја.*

И кај Мисирков,како и во македонските народни говори и кај постарите наши автори, како и во современиот македонски стандарден јазик (макар што овде многу поретко) среќаваме (навистина не многу) примери со отсуство на антецедент и корелат, како и примери во кои РдР со *шшто* се јавува во препозиција. Во врска со Мисирков треба да се одбележи фактот дека кај примерите со РдР со *шшто* во препозиција, во рамките на главната дел-реченица не се јавува *тоа.*[1] *Шшто* без антецедент го среќаваме во примерот: *...се сочуа само* ***шчо*** *можеше да се сочуат и* ***шчо*** *не сакаа да ни го земат.* Еве и еден пример за РдР со *шшто* во препозиција: ***Шчо*** *јет било на секаде во Европа, можит да бидит и кај нас, во Македонија.* Во рамките на материјалот со кој располагаме не најдовме примери со конективот *кој(шшто)* во препозиција, а само два со *кој(шшто)* употребено без антецедент: *Ке погрешит* ***кој*** *ке напраит такво заклучуајње.*

Најјасен вид *нерестриктивни* индивидуализирачки РР се оние во кои како антецедент се јавува лично или географско име. Тоа е и природно, зашто (особено во врска со географските имиња) со самото именување и во свеста на испраќачот и во свеста на примачот се јавуваат најнеопходните (во најлош случај) карактеристики сврзани за тоа име, така што евентуалната РдР зад нив ниту го одделува од множество, ниту му дава некоја задол-

1 Како што е познато, примерите со *шшто* во препозиција се прилично чести кај затврднати изрази, „формули", чија шема е: *шшто... – тоа...*

жителна карактеристика. Мисирков ретко оформува реченици со вакво име како антецедент и со конективот *шшо*: *За да се ослободат бугарите* ***во горна Бугарија, шшо*** *се одделуат од долна со Балканите, доста јет да се избијат византијцките гарнизони во неја.* Уште на прв поглед паѓа в очи дека *нерестриктивните* со *кој (шшо)* кај Мисирков се во далеку поголем број и се јавуваат во повеќе варијанти. Така на пример, Мисирков прави почесто нерестриктивни РР со географско и со лично име: *Следствено, Србија при таја борба достигна поеќе* ***од Бугарија, која*** *со шумот, шчо подигна, остана со загуби; От тоа време учше побегна* ***Дамјан Груев, кој шчо*** *беше во бројот на македонцките ученици, шчо поминаа од Белград во Софија.*

Покрај горенаведениот, кај Мисирков можеме да одделиме уште три вида нерестриктивни РР со конективот *шшо*: со антецедент во вид на нечленувана именка, со членувана именка како антецедент и со *шшо* кое не се однесува на ниеден збор во главната дел-реченица, туку на неа како целина.

Појавата на примерите со нечленувана именка како антецедент во рамките на нерестриктивна РР со *шшо* како сврзувачки збор може да се оправда и да се протолкува со интенцијата на авторот на исказот и покрај тоа што претставува еден неопределен, непознат предмет на мислата (просто: го соопштува) да не сака да го определи, барем не со РдР. Така, РдР што следува по ваквиот антецедент природно се претставува како дополнителна карактеризација, информација за антецедентот и е по карактер – нерестриктивна: *Бугарија... се објаи сама за совршенолетна и зафати* ***самостојен ред глупости, шчо*** *се наричаа од неја самостојна политика.* Што се однесува на примерите со членувана именка како антецедент, како што рековме погоре, во рамките на нерестриктивните ќе ги вклучиме оние кај кои членот кај антецедентот е употребен за да означи општопознат, општоопределен или претходно определен, окарактери-

зиран предмет на мислата. Кај Мисирков и овде забележуваме приличен број примери, а *што* во рамките на РдР и овде врши функција на подмет или директен објект (почесто со кратките заменски форми): ***за бугарцките владици, шчо*** *ниіи подари Стамболов, ніје заплатифме со немајње автономни праа.* И на крајот, како примери за најголемо осамостојување во однос на главната дел-реченица ги земаме оние во кои *што* водејќи ја РдР, не ја надоврзува на еден конкретен збор во главната дел-реченица, туку на неа како целина. Ако кај рестриктивните со корелат+*што* врската е сосем тесна и нераскинлива, а кај нерестриктивните прилично лабава, овде воопшто нема именка во главната дел-реченица на која би ја надоврзале РдР. Со тоа речениците од овој вид отстапуваат од основната дефиниција за РР и поради тоа од страна на некои автори се наречени „неправи“ релативни реченици. Кај Мисирков забележавме само неколку примери од овој вид со конективот *што*: *Некога сите индоевропејци состауале једен народ со једен јазик,* ***шчо*** *востаноуваат сега лингвистите от срамнуајње на старите и нои индо-европејцки јазици.*

Во рамките на *нерестриктивните* со *кој(што)* најмногубројни се оние со антецедент во вид на именка (членувана или нечленувана): *Јазикот јет* ***акустичен резултат*** *от физиолошко работејње на органите на чоечката реча,* ***на кој шчо*** *му се приписуат извесно значење; На таков начин,* ***судбите на Јужните Словени, који*** *до тогај не беа једнакви, во заватоко на XIX век се распаднаје на две.* Меѓутоа, покрај овие, кај Мисирков среќаваме и одделни примери од поинаков вид. Така, на пример, пред именката како антецедент, ја среќаваме заменката *тој*, но не во служба на заменски корелат, туку за укажување на претходно споменат и определен предмет на мислата. Оваа служба на оваа заменка е сосем обична (аналогна ситуација забележуваме и кај службата на членот): ***Тој народ*** (во претходниот текст именуван и определен – Л.М.-Ѓ.), ***кој шчо*** *јет првата и*

*последната причина на сите наши нестреќи, со својите глупаји постапоци не наведе на једна нерамна борба со турците, и во најрешителнијот момент не остаји на произвол на судбата.* Со заменската форма *сите*, а со изразен антецедент и со конективот *кој(што)* сретнавме неколку примери со нерестриктивен карактер на врската. *Сите* е овде сфатено во оној најопшт обем: *сите возможни*, наспрема *сите оние* (кај рестриктивните РР): *Тоа раскајање јет влегло глабоко во душите* ***на сите руси, који*** *сега не сакаат да чујат за некакви „братушки".* И заменската придавка *таков* може да се јави пред именката релативизирана од *кој(што)*, но без да игра улога на корелат, туку за да укаже на претходно споменат и определен квалитет: *Бугарите, „скрепја серце", можеа да чујат* ***таква новост, која*** *не можеше да бидит ним пријатна.* Пред именка релативизирана од *кој(што)* може да се јави и бројот *еден*, во служба на број или на неопределена заменка, а РдР да не именува квалитет, туку да доаѓа како дополнителен коментар, да биде нерестриктивна, соодветно на ситуацијата со нечленувана именка како антецедент: *Није сега со брзина ќе требит... да создадиме* ***једна наша литература, која*** *ке одгоарат на сите наши нужди.* Во рамките на типот со конектив што се однесува на целата главна дел-реченица, покрај *што*, Мисирков ја употребува и формата *кое*: *Пропагандите само нај после можат да постигнат крајната своја цеља – дележот,* ***које*** *не го сакат и тије, шчо сет против националнијот сепаратизам.*

***

На крајот, би ги дале овие заклучни белешки:

Сврзувачките зборови *што* и *кој(што)* во релативната реченица кај Мисирков се карактеризираат со широка и разнострана употреба, меѓутоа сферите на нивната употреба не се совпаѓаат наполно. Разликите се забележуваат како во врска со типовите РР така и во

врска со функцијата на сврзувачките зборови во рамките на РдР. Како што можеше да се види при опишувањето на примерите со *што* и на оние со *кој(што)*, првиот конектив најшироко се употребува во наједноставните примери не само со оглед на корелатите и на определбите пред антецедентите, туку и (можеби повеќе) со оглед на неговата функција во РдР. Од друга страна конективот *кој(што)* можеби ќе го сретнеме во помал број случаи, но затоа пак, факт е, дека се тие далеку поразновидни како од гледна точна на типот РР, потоа од гледна точка на корелатот и на антецедентот, а особено од гледна точка на неговата функција во РдР. И така, врз основа на оваа мала тема, можеме уште еднаш да му оддадеме признание на Мисирков за сериозниот пристап кон јазичните проблеми што му се поставувале. Имено, мораме да заклучиме, дека тој свесно го употребувал *што* во наједноставните случаи (какви што, во поголем број, можат да се сретнат и во народниот јазик), а во посложените му давал предност на конективот *кој(што)* пред сè како на форма со побогати можности за изразување како во однос на антецедентот така и во поглед на неговата сопствена функција во РдР. Со тоа тој наполно се вклопува во генералната линија дадена во поглед на строежот на РР со *што* и *кој(што)* во современиот македонски стандарден јазик, и со тоа уште еднаш се потврдува како негов свесен градител.

# *РЕЛАТИВНИТЕ ВРЕМЕНСКИ РЕЧЕНИЦИ СО* КОГА *ВО МАКЕДОНСКИОТ СТАНДАРДЕН ЈАЗИК*[1]

Временските зависносложени реченици воопшто, а особено оние што покажуваат истовременост на дејствата[2] можат да се толкуваат и како релативни со оглед на начинот на врзувањето на двете дел-реченици и со оглед на фактот дека во нив имаме најмалку две релации сврзани со еден елемент – временскиот отсек во кој се одвиваат двете дејства.

За реченицата: *Сите бевме возбудени кога ја изговаравме заклетвата*, можеме да го наведеме следниот пат на изведување по етапи:

I *Тогаш* бевме сите возбудени. *Тогаш* ја изговаравме заклетвата.

II Сите бевме возбудени *тогаш кога* ја изговаравме заклетвата.

III Сите бевме возбудени *кога* ја изговаравме заклетвата.

Временската зависносложена реченица наведена под III, претставува аналогија на релативните реченици

---

1 *Кога* е единствен релативен сврзувачки збор што скоро исклучиво се јавува без компонентата *што*. Одделни примери за релативно *кога* со *што* среќаваме во јазикот на оригиналната и на преводната литература од педесеттите години. Инаку, елементот *што* на *кога* најчесто му придава неопределено значење (Дојди *кога што* сакаш).

2 Истовременоста на двете глаголски дејства, како што е познато, не мора да означува само целосна паралелност. Карактерот на истовременоста зависи од глаголскиот вид и од глаголското време.

од типот: *Кој не работи, не треба да јаде*, со тоа што дел-реченицата со *кој* зазема позиција на подмет,[1] а дел-реченицата со *кога* – позиција на прилошка определба за време.[2] Главната, земена сама за себе, во своите рамки нема прилошка определба за време.

Реченицата наведена по II се одликува со тоа што во рамките на главната има прилошка определба за време, односно има празно место за таква определба и тоа место може да биде пополнето со заменски прилог (*тогаш*),[3] со прилог за време, како и со именка со предлог, односно општозависна именска група во функција на прилошка определба за време. Дел-реченицата со *кога*, однесувајќи се на прилошката определба за време од главната, ја (до)определува на тој начин што соопштува за едно друго дејство сврзано со дејството од главната преку моментот на вршењето. Самиот момент може да биде посредно (*тогаш – кога*) и непосредно определен (*во 1922 година – кога*).

По традиција, речениците од типот на онаа наведена под III ги вклучуваме во групата на прилошкоопределбените зависносложени, а оние од типот претставен со реченицата наведена под II ги третираме како релативни временски. На оваа поделба може да се стави забелешка во таа смисла дека е разликата меѓу нив минимална и дека секоја „обична" временска реченица може „да се претвори" во релативна со површинско изразување на прилошката определба за време во рамките на главната. Меѓутоа, ако тргнеме од состојбата во јазикот, лесно ќе заклучиме дека бројот на „обичните" временски (во кои зависната сама ја зазема позицијата на прилошка определба за време наспрема главната) е неспоредливо поголем, односно дека е пообичен овој начин на

1 Затоа овие реченици се вклучуваат во т.н. субјектски релативни.

2 Што дава за право овие реченици да се вклучат во т.н. прилошкоопределбени релативни.

3 Наспрема состојбата со другите показни заменски прилози, кај кои имаме тројки со *ов-*, *он-* и *т-*корен, овде се зачувал само оној со *т-*коренот.

врзување на двете дел-реченици. Со својата многубројност овие реченици се наложуваат да бидат разгледани одделно, а поради превладувањето на нивниот прилошкоопределбен карактер (наспрема релативниот) – да бидат третирани токму во наведената група зависносложени реченици.

Ќе се обидеме овде да ги изнесеме карактеристиките на релативните временски реченици со *кога*, задржувајќи се најмногу на релативизираниот дел од главната дел-реченица.

*Индивидуализирачки РР*

Пред сè, *кога* се јавува во корелација со *тогаш*. Од семантичката функција на *тогаш* зависи типот на релативното врзување: ако е *тогаш* употребено како анафора, ќе добиеме нерестриктивна релативна реченица, а ако е употребено само како синтаксичко, површинско средство со кое се сигнализира појавата на релативна дел-реченица со *кога*, односно како корелат, ќе добиеме рестриктивна дел-реченица и ова е најчест случај. Во речениците со *тогаш – кога* може да се врши: а. индивидуализација на еден временски отсек, посредно определен, и во врска со две дејства што се извршиле или ќе се извршат еднаш, но може да станува збор и: б. за повторливи дејства, при што се врши генерализација, а во нејзините рамки се индивидуализираат, одделно се земаат временските отсеци во кои се повторуваат дејствата. Примери:

(1) *А најдобро знаеше дека тркалото ќе си лежи тука и* ***тогаш кога*** *тој веќе ќе биде на оној свет* (Травен).

(2) *А* ***тогаш кога*** *не го фаќаше сон, често се обидуваше да прекине некој нем говор...* (Фотев).

Како надоврзување на примерите од типот на (2) се јавуваат оние во кои *кога* е во корелација со *секогаш*: во нив се нагласува поединечното земање на сите вре-

менски отсеци во кои се одвиваат двете глаголски дејства: ***Секогаш кога*** *доаѓаме, нè развеселува со песна (Бл. Иванов); Го посетуваше* ***секогаш кога*** *ќе дојдеше во Прага (Чапек); ...стрáв ме фаќа* ***секогаш кога*** *некој ќе чукне на белата двокрилна врата* (Фриш). Дел-реченицата со *кога* го ограничува обемот на *секогаш* и тоа на подмножество од временски отсеци во кои се повторува дејството изнесено во неа.

*Кога* може да се јави и со прилошка определба за време претставена со именска група. Како центри на ваквите групи најчесто се среќаваат именки од типот: *момент, миг, час, време* и сл. Ваквата релативизирана именска група не покажува некои особености наспрема другите релативизирани групи, а тоа значи дека ќе ја сретнеме со познатите корелати – показни заменки (најчесто со *оној*), како и со членот *-от* во функција на корелат – во рестриктивните релативни реченици. Примери:

(1) *...***во оној миг кога** *пашата го обзеде најголем очај, засвети необична светлина* (Точко).

(2) *Јас прекинав со мајка ти* ***онаа година кога*** *тебе те дадовме во Кембриџ* (Крлежа).

(3) *А Луња се појавува токму* ***во оној миг кога*** *повеќе никој не мисли на неа* (Ќопиќ).

(4) *Уште* ***во мигот кога*** *ја виде, тој се почувствува немоќен да ја меша со другите* (Кавабата).

(5) *Пеперутката се јавуваше* ***во мигovите кога*** *требаше да одбере некој од патиштата* (Урошевиќ).

Примерот (1) донесува рестриктивна релативна реченица со корелатот *оној*, со која се врши индивидуализација, изделување на еден временски отсек преку дејството изнесено во зависната дел-реченица со *кога.* Примерот (2) е од истиот тип и со истиот корелат, но го наведуваме како карактеристичен во поглед на потребата од појавување на предлогот *во* за сигнализирање на прилошкоопределбената функција на именската група. Има такви случаи – меѓу нив спаѓаат и примерите (1), (2)

и (3) – кога именската група, без оглед на својата прилошкоопределбена функција, може да се јави без показателот на зависноста – предлогот *во*. Реченицата (3) ја наведуваме како пример за двозначност: а. Ако се толкуваат глаголските форми како форми за сегашно историско време, тогаш имаме рестриктивна индивидуализирачка релативна реченица. б. Ако се работи за употреба на сегашното време со повторливо значење (а поширокиот контекст го покажува токму тоа), релативизираната именска група може (а и подобро е) да се јави во множинска форма зашто треба да даде информација за целосно опфаќање на сите временски отсеци (поединечно земени), во кои се повторуваат двете дејства. Во примерот (4) се среќаваме со членот *-от* употребен во корелативна функција и реченицата е рестриктивна индивидуализирачка, а во примерот (5) пак, како и во оној под (3) се среќаваме со повторливи дејства.

*Кога* не мора да релативизира исклучиво именски група што вршат функција на прилошка определба за време во главната дел-реченица. Се јавуваат и примери во кои именките од типот на: *време, момент, час* и сл. вршат некоја друга функција, а претставуваат релативизирани именски групи за дел-реченицата со *кога*. На овој начин *кога* навлегува во сферата на употребата на *кој*, а ваквата употреба е мотивирана од значењето на именките што се релативизираат. Примери:

(1) *Да го оставиме поетот да ни раскаже* ***за оние трепетни часови кога*** *се очекувале резултатите од наградниот конкурс* (Сталев).

(2) *Ближеше* ***времето кога*** *требаше да игра карти со сина си Мануила* (Фотев).

(3) *Секое попладне* ***го*** *очекуваше* ***мигот кога*** *белото петно ќе затрепери на sидот* (Урошевиќ).

(4) ***Му*** *се радуваме* ***на денот кога*** *ќе можев да излезам* (Дикенс).

Сите овие примери претставуваат рестриктивни релативни реченици со корелатот *оној* односно со членот *-от* во корелативна функција.

Преминуваме сега на нерестриктивните индивидуализирачки релативни реченици со *кога*. Во нив, со прилошката определба за време во рамките на главната дел-реченица целосно се определува, се индивидуализира моментот на вршењето на глаголските дејства во двете дел-реченици. Значи, моментот, временскиот отсек е определен уште во главната, па релативната дел-реченица со *кога* претставува дополнително соопштение за соодносно вршење и на едно друго дејство. Прилошката определба за време во главната може да биде претставена со прилог за време или со општозависна именска група во функција на прилошка определба за време. Примери:

(1) *Ме сшаса на улица* ***синоќа, кога*** *му избегав на белоокион* (Арсовски).

(2) ***Подоцна, кога*** *одиме на појадок, стивнува и ништо не се гледа* (Фриш).

(3) *Но сепак,* ***понекогаш, ноќе, кога*** *ќе беше растреперен целиот... му се јавуваше тој човек како единствен пријател* (Шегедин).

(4) *Така тој заспиваше на масата и се разбудуваше* ***наутро, кога*** *се враќаше Трена од црква* (Фотев).

(5) *Ова прашање се поставува поодамна, а уште повеќе* ***сега,*** *по донесувањето на уставните амандмани,* ***кога*** *се создадени услови за поразвиени самоуправни односи* (Нова Македонија).

(6) ***Сега, кога*** *е таа завршена, должен сум... да... ја изразам својата голема благодарност за доделениот прилог* (Фриш).

(7) *...своето прво „крштевање" како диригент го доживеал уште* ***во 1922 год., кога*** *како ученик застанал пред оркестарот* (Нова Македонија).

(8) *Јас овие работи ги мислам уште* ***од Водици, кога*** *ќе полудеше целото село* (Фотев).

(9) *...а* ***од Шести април, кога*** *Бојан Карагуле викна на ширината оттаде кукјата – „Војна, народе!", сите прозорци... ги преклопи со капаци* (Малески).

Во речениците (1) и (2) станува збор за вистинска индивидуализација на временскиот отсек зашто дејствата се извршени еднократно; во речениците (3) и (4) станува збор за повторливи дејства, т.е. за определен вид генерализација, но со поединечно земање на секој повторен временски отсек, односно на глаголските дејства што се повторуваат. Карактеристично за сите овие примери е дека прилогот сам по себе го определува моментот на вршењето на дејството. Одделно внимание заслужуваат примерите (5) и (6), во кои се среќаваме со релативизација на прилогот *сега*. Него го третираме како заменски прилог зашто е изведен од стариот показен *с*-корен, што се одразува на неговото значење: „во овој момент", „овој пат", „во време околу моментот на зборувањето". Значи, прилогот *сега* може самиот да го определи времето на вршењето на дејството, може да врши функција на самостојна прилошка определба за време, но бидејќи е заменски по своето потекло, како и другите заменски прилози (иако не сите во иста мера) почесто добива прилошка определба со која се доуточнува временскиот отсек.

Примерите од (7) до (9) ја илустрираат појавата на релативизација на именските групи претставени со датуми, имиња на празници и сл., со кои целосно се определува, се индивидуализира моментот на вршењето на дејствата, а релативната дел-реченица со *кога* доаѓа како дополнителна прилошка определба за време, специфична по својот карактер зашто соопштува за уште едно дејство што се однесува на веќе определениот момент.

*Квалификативни РР*

Наспрема индивидуализирачките, стојат квалификативните релативни реченици со *кога*, во чии рамки овој релативен сврзувачки збор се јавува во корелација со заменската придавка *такоs*, и тоа со неопределена

именска група. Прво ќе наведеме неколку примери во кои релативизираната именска група врши функција на прилошка определба за време во рамките на главната дел-реченица:

(1) *...и само* ***во такви моменти кога*** *во него се јавуваше доживување на танецот и музиката, се креваше сето она мачно, темно минато* (Шегедин).

(2) *Ќе те повикам* ***еден ден кога*** *ќе почувствувам потреба да разменам мисли со некого* (Нова Македонија).

(3) *... ми смрзнува крвта... од можноста да бидам уништен* ***некоја ноќ кога*** *на плеќите ќе ја сетам тежината на некое сениште* (Бл. Иванов).

(4) *Зборовите се за Македонија и за вечната борба што еве продолжува...* ***во време кога*** *не сме сами и без пропагандите* (Малески).

Во сите овие примери е присутна заменската придавка *таков*, која, како што се гледа, не мора секогаш да биде површински изразена. Во релативизираната именска група се врши изделување по особеност, а не по „супстанца" (како кај индивидуализирачките релативни). Глаголските форми можат да укажуваат на еднократно или на повеќекратно вршење на дејствата.

*Кога* може да релативизира и именска група што не врши функција на прилошка определба за време:

(1) *Верувам дека постоело* ***време кога*** *татко ми не ги имал дигнато рацете од работите* (Дикенс).

(2) *... ќе дојде* ***час кога*** *таа ќе биде мртва* (Костов).

(3) *...сега сум* ***во години кога*** *најмногу можам да дадам* (Ј. Павловски).

(4) *Тоа ми припомнува* ***на еден случај кога*** *го имаа убиецот, но не можеа да му најдат никакво убиство* (Чапек).

(5) *Тоа беше* ***момент кога*** *требаше да станеме и да се бориме* (Арсовски).

(6) *Имаше* ***моменти кога*** *Софија се чувствуваше горда...* (Костов).

(7) *Тоа беше* **ден кога** *сретна само една силуета што личеше на минатото* (Б. Павловски).

(8) *Во неговиот живот имаше* **еден период кога** *тој се влечкаше по улиците, по кафињата со секого...* (Сартр).

Во согласност со квалификативниот карактер, релативните дел-реченици со *кога* во овие случаи најчесто се јавуваат како определеби на именски дел на глаголско-именски прирок и во рамките на т.н. егзистенцијални реченици.

Нерестриктивна квалификативна реченица може да се добие, меѓу другото, во случаите кога е заменската придавка *таков* употребена анафорски, потоа кога се раскрива особеноста што е во прашање уште во рамките на релативизираната именска група, како и ви случаите кога со *еден* и со *некој* се врши индивидуализација. Примери:

(1) *Пак настапија тешки моменти за него.* **Во такви моменти, кога** *сè му беше одвратно, не сакаше никого да сретне* (Нова Македонија).

(2) *Кога на човека ќе почне да му се приближува староста, почнува повеќе да го чува своето добро име отколку* **на млади години, кога** *сака да остава впечаток на боем* (Травен).

(3) *Проживеа со таа жена во брак и се застрела* **еден ден, кога** *на тоа никој не се надеваше* (Крлежа).

(4) **Една изутрина, кога** *одеше Тихон кон долапот... некој затропа на портата* (Фотев).

***

Речениците со *кога* што ги разгледавме овде покажуваат особености што ги сврзуваат од една страна со прилошкоопределбените, а од друга – со релативните зависносложени. Всушност, можат да се изделат два вида релативни реченици со *кога*: такви во кои *кога* воведува прилошкоопределбена дел-реченица (т.е. кога развива

прилошка определба за време од главната) и такви во кои *кога* релативизира именска група што не врши функција на прилошка определба за време во главната и кои претставуваат еден вид трансформи на релативните реченици со *кој*.

## ЕКСЦЕРПИРАНИ КНИГИ


Т. Арсовски, *Драми*, Скопје 1967.

Ч. Дикенс, *Големи исчекувања*, превод И. Ковилоска, Скопје 1963.

Бл. Иванов, *Црвено рондо*, Скопје 1964.

Ј. Кавабата, *Земјата на снегот*, превод Т. Ширилов, Скопје 1970.

Вл. Костов, *Игра*, Скопје 1969.

М. Крлежа, *Избор*, превод Т. Димитровски, Скопје 1963.

Вл. Малески, *Разбој*, Скопје 1969.

*Нова Македонија*, одделни броеви од 1970 до 1975.

Б. Павловски, *Лудисти*, Скопје 1969.

Ј. Павловски, *Тоа Радновце во кое пагам длабоко*, Скопје 1972.

Ж.П.Сартр, *Зрела возраст*, превод В. Христова, Скопје 1965.

Г. Сталев, *Преглед на македонската литература од XIX век*, Скопје 1963.

И. Точко, *Лебедова песна*, Скопје 1969.

Б. Травен, *Белата роза*, превод М. Јовановски, Скопје 1963.

Бр. Ќопиќ, *Орлите летаат рано*, превод Б. Смаќоски, Скопје 1966.

Вл. Урошевиќ, *Знаци*, Скопје 1969.

М. Фотев, *Селани и војници*, Скопје 1969 и *Големите скитачи*, Скопје 1970.

М. Фриш, *Хомо Фабер*, превод Ѓ. Милошев, Скопје 1966.

К. Чапек, *Одбрани раскази*, превод В. Јанева, Скопје 1960.

П. Шегедин, *Осаменици*, превод Б. Корубин, Скопје 1966.

# *БЛАЖЕ КОНЕСКИ ЗА РЕЛАТИВНАТА РЕЧЕНИЦА И РЕЛАТИВНАТА РЕЧЕНИЦА (ВО ПРОЗАТА) НА БЛАЖЕ КОНЕСКИ*

## *I*

„Има извесни синтактички прашања што за првпат, или барем за првпат со таква острина, изникнуваат од нашата литературна практика, стоејќи во врска со многу поголемото разгранување на реченицата во писмениот јазик отколку во народните говори. Случајот е таков особено со релативните реченици". Вака започнува статијата на Бл. Конески посветена на проблемите на релативната реченица и објавена во првите броеви на списанието „Македонски јазик".[1] Оваа статија дава пример за тоа како треба кај нас да им се пристапува на проблемите на литературниот (стандардниот) јазик: да се тргне од народната основа, да се утврдат потребите на литературниот јазичен израз и да се изведат заклучоци сообразени не само со барањето за граматичка правилност туку и со барањата за изградување добар стил.

И покрај тоа што кај нас во тоа време прашањето за релативните реченици се поставувало главно во врска со изборот меѓу релативните заменки *кој* и *којшто*, Бл. Конески изразува мислење дека за да се одговори и на тоа прашање, треба во целокупност да се разгледа рела-

1 „Употребата на релативните земенки: кој, што итн.", Македонски јазик, год. I, 1950, бр. 1 и 2. Статијата е препечатена (под наслов: „За употребата на релативните заменки") во V книга на *Избраните дела* на Бл. Конески, Скопје 1967, стр. 40-54. Цитираме според второто издание на статијата.

тивната реченица „и тоа од синтактична и стилистична гледна точка". Пред да почне со разгледување на прашањето за употребата на релативните заменки во литературниот (стандардниот) јазик, како и на неговото решавање, авторот се задржува на состојбата на народните говори во овој поглед. Разгледувајќи примери од записите на Цепенков и на Шапкарев, Бл. Конески одбележува дека најшироко употребуван релативен сврзувачки збор во народниот јазик е *шшо*, пред сè во функции на подмет и на директен објект, но и во други (при што се јавува потребата во рамките на релативната зависна реченица да се јави кратката личнозаменска форма – кај индиректниот објект – како и соодветните предлози со формите на личните заменки). Со далеку поограничена употреба се јавуваат: „*кој шшо, која шшо, кое шшо* (во западните говори) и *којшо, којашо, коешо, коишо* (во источните говори). Нивната обична употреба е заправо со предлозите... но исто така се јавуваат и во употребата без предлог."[1]

По ова, Бл. Конески преминува на состојбата во стандардниот јазик и вели: „Треба веднаш да се констатира дека денеска, особено во нашиот печат, а и во другите наши изданија, не се употребуваат формите на релативните заменки во духот на македонскиот јазик. Ние видовме дека нашиот народен јазик ја претпоставува употребата на заменката *шшо*. Во нашиот печат пак се забележува сосем спротивна и со ништо неоправдана тенденција за обопштување на формите *кој шшо, која шшо* и сл."[2] Авторот смета дека форсирањето на овие заменки во релативните реченици, дури и тогаш кога се работи за функции на подмет и на директен објект, се

1 Цит. статија, стр. 44.

2 Натаму во текстот (стр. 47) Б. Конески го споменува и обопштувањето на *кој, која, кое, кои* во јазикот на едно наше списание, па вели: „И во однос на ваквите форми, во оваа употреба, прашањето може да се реши едноставно во смисла во каква што се решава кога станува збор за формите: *кој шшо* и сл. Тоа значи дека и тука треба да се употребува заменката *шшо*".

должи на „механичкото имитирање на српскохрватскиот и на бугарскиот јазик, каде што во нормална употреба ги имаме релативните заменки: *који, која, које* односно: *който, която, което*". Апсолутното доминирање на *којшто* во релативната реченица во јазикот на печатот не може да се оправда со постоењето и со спорадичната употреба на оваа релативна заменка во народниот јазик. Како што вели авторот, „ние треба да се раководиме од типичното во нашиот јазик", а типична е, во случајов, употребата на *што*.[1] Според тоа, на *што* треба да му се дава предност при поедноставните видови релативно врзување, а бидејќи е релативната реченица во литературниот јазик далеку поразвиена отколку во народниот, ќе се јават случаи кога ќе биде можна само употребата на *кој* односно *којшто*.[2] Пред алтернативата: *којшто* или *кој*, Бл. Конески се определува за *кој* и наведува причини-аргументи од стилски карактер – треба да се одбегнува натрупувањето на *што* (како втора компонента) таму „каде што со изоставањето на тој елемент не би се загубило релативното значење на составот".

Врз основа на состојбата во народниот јазик и водејќи сметка за тогашната состојба на литературниот (стандардниот) јазик (одделно на јазикот на печатот), Бл. Конески изведува неколку заклучоци и упатства:

– Во случаите кога релативниот сврзувачки збор треба да врши функција на подмет и на директен објект

1 Зборувајќи за карактеристиките на релативната реченица во јазикот на печатот од тој период, Бл. Конески ја одбележува и употребата на релативниот сврзувачки збор *кога* со елементот *што*: *во време кога што*... За оваа употреба тој го изнесува следното мислење: „Употребата на елементот *што* во составот *кога што* е овде сосем погрешна". Факт е дека во натамошниот развиток на релативната реченица во нашиот јазик *кога* во служба на релативен сврзувачки збор се јавува единствено без елементот *што*, за разлика од другите заменски прилози во ваква функција: *каде што, како што, колку што*.

2 Во една забелешка, Бл. Конески предлага да се премине кон слеано пишување на оваа заменка: *којшто, којашто, коешто, коишто*, како што е усвоено во натамошната практика и во Правописот на македонскиот литературен јазик.

во зависната релативна реченица – да се употребува *што*, со можност употребата на *што* уште повеќе да се проширува (и тогаш кога се во прашање други функции во зависната реченица).

– Во конструкции со предлог треба да се употребува релативната заменка *кој* („таму каде што не е можна конструкција со *што*").

Според зборовите на самиот автор, на овие упатства треба да се гледа како на обид за сфаќање и за формулирање на „основните развојни тенденции на нашиот литературен јазик во одреден пункт". Тој се застапува за тоа овие правила да не бидат сфатени и прифатени како догма и забележува дека во поограничена мера и со конкретно определена стилска задача можат да се употребуваат и другите форми на релативните заменки. Во прилог на ова, авторот изнесува некои примери во кои и покрај тоа што функцијата на релативната заменка е подметска, треба да се употреби *кој* (за да се избегне нејасноста во поглед на тоа која е релативизираната именска група). Примерот наведен од Бл. Конески гласи: *Ние не видовме во тоа прикриена работа* ***од непријателот, кој*** *оди кон ликвидирањето на нашите придобивки.* Ова е, така да се каже, типична нерестриктивна реченица и авторот е во право кога вели дека ако се употреби *што*, нема да биде јасно дали е релативизираната именска група – *прикриена работа* или: *непријателот.*

Бл. Конески ја завршува својата статија со зборовите: „Кон прашањето за употребата на релативните заменки кај нас треба да се пристапува од гледна точна на целокупноста на таа појава што засега во синтаксата и стилистиката на нашиот литературен јазик, покажувајќи извесни специфичности наспрема состојбата во народните говори. Така поставено, прашањето нè доведува до основното што треба да се форсира при одредени услови во литературниот јазик, но во истото време нè претпазува од шаблонско упростување на работите. И каде што луѓе без жив усет за јазикот, што мислат дека

јазикот е запечатен во строги норми во граматиките, гледаат неустановеност, брзајќи да обопштат во сите случаи една форма, ние гледаме богатство на јазикот што придонесува за неговото поголемо стилско нијансирање".

Заклучоците на Бл. Конески во врска со употребата на релативните заменки, како и неговите сфаќања во поглед на релативната реченица воопшто, ја докажаа својата правилност и животворност во натамошниот развиток на нашиот стандарден јазик. Во својата „Граматика на македонскиот литературен јазик", во главата за сврзниците,[1] Бл. Конески им дава одделно место и им посветува најголемо внимание на релативните сврзувачки зборови. Освен за употребата на *што, кој* и *којшто*, Бл. Конески зборува и за другите релативни сврзувачки зборови во нашиот јазик, пред сè во врска со употребата на *што* како нивна втора компонента, а одделно се задржува на релативниот сврзувачки збор *чиј, чијшто*, кој „не е познат во таа служба во народниот јазик, а и во литературниот сè уште се чувствува како необичен". Авторот дава алтернативни решенија за замена на *чиј, чијшто*, но сепак предвидува ситуации кога овој сврзувачки збор, во една поразгранета реченица, не ќе може да биде одбегнат.

## *II*

Преминуваме сега кон вториот дел на прилогов, кон разгледувањето на релативните реченици во прозата[2] на Блаже Конески. Прегледот на примерите покажува дека *што* и *кој* во рамките на рестриктивните релативни реченици во прозата на Бл. Конески се во комплементарна дистрибуција: *што* се јавува исклучиво во фун-

1 *Граматика на македонскиот литературен јазик*, Скопје 1966, стр. 340-341.

2 Врз основа на материјалот ексцерпиран од збирката раскази *Лозје*, Скопје, 1966.

кција на подмет и на директен објект (со редовно удвојување), а *кој* – во сите други функции, па и во функцијата во која други автори го употребуваат релативниот сврзувачки збор *чиј*. Што се однесува на познатата дилема: *кој* или *којшто*, Бл. Конески го избрал првиот сврзувачки збор. Сретнавме само еден пример со *којшто*: *...главната улога во тоа му се падна* ***на мојот десен палец, којшто*** *мораше да биде секогаш буден и да ја опфаќа кожата.*

Во рестриктивните индивидуализирачки релативни реченици, во рамките на релативизираната именска група ги среќаваме или *он*-корелатите или пак членската морфема -*от* во корелативна функција: *Тогаш настана* ***она што*** *стариот никако не* ***го*** *предвидуваше; ...ги запознав со* ***онаа техника*** *на прстите* ***што*** *си* ***ја*** *бев изработил за владеење со десниот чевел; Својот восхит тие го пренесуваат на* ***девојката што*** *иде со нив; И детето до сето тоа иде непосредно, како што си кине сливи од* ***гранката што ја*** *достига;* ***Она во кое*** *ја подозирал својата исклучива талентираност, се исцрпило во најпросечен домет; Во конкуренцијата не среќава никого од* ***оние со кои*** *ја почнуваше својата шаховска кариера;* ***Цртежот пред кој*** *запираат претставува пазариште на зеленчук.*

Како специфичен, го изделуваме примерот: *Нема ништо од* ***онаа борба*** *на детското живо чувство против* ***шаблонот што*** *сака да го скове* ***за која*** *зборуваше уметникот и* ***показот на која*** *беше основната мисла на оваа изложба.* Овој пример е специфичен не само поради сложената структура и поради присуството на две релативизирани именски групи и три релативни зависни реченици туку и поради начинот на употребата на релативниот сврзувачки збор *кој* во третата зависна: ***онаа борба... показот на која*** *беше основната мисла...* На ова се надоврзува примерот: ***Оној зад плеќите на кого*** *требаше да се движам, беше Бане, водникот на скаутскиот вод.* Овие два примера можат да послужат како илустра-

ција на споменатиот став на Бл. Конески во поглед на употребата на *чиј(шѿо)* – „место: Дојде човекот *чија-шѿо книга* ја зедовме – може да се рече: Дојде човекот *шѿо му ја* зедовме *книгаѿа*; или: Дојде човекот *книгаѿа на кој(шѿо) му ја* зедовме".[1]

Во релативизираната именска група кај нерестриктивните релативни реченици во овој материјал среќаваме:

– показни заменки со *он*– и со *ѿ*-корен употребени анафорски *(Сега ми иѓеше ѿо малце криво и незгоѓно ѿораѓи* ***сиѿе оние злобни шеги*** *за смеѿка на воѓникоѿ,* ***шѿо*** *баш јас чесѿо си* ***ги*** *ѿозволував; Корилче е ѿросѿо усѿрашен оѓ* ***ѿој извик, шѿо*** *изѓава ѓека нешѿо сѿрашно се случило);*

– членската морфема *-оѿ* употребена во нејзината примарна функција, за означување познати, определени предмети на мислата или лица *(Тажно ги глеѓав* ***големи-ѿе чевли*** *на моиѿе нозе,* ***шѿо*** *влегоа во мојоѿ живоѿ како некои живи сушѿесѿва; После се ѿреминува кон ѓела, кон клавање соѿка и слично, ѿа* ***водникоѿ, шѿо*** *инаку великоѓушно мине ѿреку шегиѿе на своја смеѿка, мора ѓа се свриѿи и ѓа се кара; Чевлиѿе ме изневерија баш* ***во ѿрваѿа ѿролеѿ, која*** *се ѿогоѓи врнежлива);*

– генерички употребена членувана именска група *(Не е неговаѿа љубов ѿлоѓ на* ***мршаѿа, од која*** *ѿроизлегува секој грев);*

– лични имиња *(Комѿириѿе се ѓомашно ѿроизвоѓсѿво на* ***дедо Ивана, кој*** *ја саѓеше секоја гоѓина со нив својаѿа ѿросѿрана бавча;)*

– лични заменки *(...***јас – на кого** *ѿој ѓосега оѓвај ѓа ѿоглеѓнал ѿребаше оѓеѓнаш ѓа му ѿрисѿаѿам; Јас молчев и чувсѿвував некаква кривица ѓека можеби* ***заради мене, за кого*** *се заложи, ѿој ги губи своиѿе нови чевли).*

Како што може да се забележи, во нерестриктивните релативни реченици, во рамките на зависните, во

1 *Грамаѿика*... стр. 341.

функција на подмет ја среќаваме и релативната заменка *кој*, зашто во овој тип реченици се поставува едно поинакво барање: бидејќи врската меѓу релативизираната именска група и релативната зависна реченица е полабава, релативната заменка треба со својата форма да биде доволно точен информатор за идентитетот на релативизираната именска група и во таков случај, природно, предност му се дава на *кој* над *што*.

Квалификативните рестриктивни реченици, кои се карактеризираат со (изразено или неизразено) присуство на *таков* во функција на корелат и со отсуство на каква било членска морфема, односно со употреба на именките без конкретна референција, можеме да ги илустрираме со примерите: *Тие не одеа* ***како минувачи што*** *случајно погледнале во витрината и решиле да влезат; ...тој личи* ***на пророк што*** *е готов да го изрече пресудниот збор.*

Во нерестриктивните квалификативни доаѓа до (делумно или целосно) раскривање на качеството уште во рамките на релативизираната именска група (*...носи* ***златни гривни, што*** *сега одеднаш блеснуваат; Пладнето ги покрило* ***со бледо треперење, над кое*** *се извишува само белиот саат).* Квалификативните релативни реченици воопшто се одликуваат со појава на експонентите по неопределеност во рамките на релативизираната именска група: *Ова катче го чувствуваше* ***како некоја своја посебна држава, за суверенитетот на која*** *постојано трепереше; И нашиов мајстор може да си припомни од тоа време* ***неколку срдечни истории, од кои*** *последната заврши со неговата женидба; ...сето тоа за него беше само* ***една созерцателна игра, во која*** *впечатокот се исцрпува целиот сам себеси...*

Во материјалот сретнавме и пример за т.н. релативно надоврзување, кое, како тип просентенцијализација, отсуствува во народниот јазик, а се јавува далеку почесто во јазикот на науката или на печатот. Бл. Конески овде го употребил релативниот сврзувачки збор *што*:

*Летото секој ден тој купуваше весници,* ***што*** *не беше негов обичај од порано.*

Освен ова, имаме и поединечни примери за релативни реченици со некои други релативни сврзувачки зборови: *каде што, како што и кога.* Примерот со *кога* претставува нерестриктивна индивидуализирачка реченица: *Соколе ја сфати суровоста* ***на овој миг, кога*** *треба да ја испита во најнеобична мерка вистината.*

Релативните реченици во прозата на Бл. Конески претставуваат практична потврда на правилноста на неговите теоретски поставки по ова прашање. Не навлегувајќи во тоа што е примарно: поставките или практиката (зашто ги сметаме за две компоненти што заемно се дополнуваат), можеме да кажеме дека Блаже Конески, сообразувајќи се со специфичните барања во поглед на јазичниот израз на текстовите што ги разгледавме, дава образец за релативната реченица во нашиот литературен јазик, заснован врз принципот: никогаш да не се заборава народната основа и во согласност со неа да се бараат нови патишта.

## *ПОВТОРУВАЊЕ – АНАФОРА – РЕЛАТИВИЗАЦИЈА*

Во овој прилог ќе стане збор за една особеност на независносложените реченици со сврзникот *а*. Во македонскиот јазик овој сврзник е вклучен во групата на спротивните сврзници, но како и некои други вакви зборови, може да врзува дејства чии меѓусебни односи се различни.

Како што е познато, во логиката, како еден од неколкуте видови прости спови на судовите се јавува конјункцијата, која натаму се дели на: конјункција на единство или согласување (со показател на карактерот на врската – сврзникот *и*), конјункција на разлика (со показател – сврзникот *а*) и конјункција на спротивност (со сврзникот *но*). Ако ја оставиме настрана конјункцијата на согласување, која има свое соодветство во составните независносложени реченици, можеме да одбележиме дека конјункциите на разлика и на спротивност наоѓаат свој јазичен израз во речениците со сврзникот *а*. Имено, сврзникот *а* може да поврзе:

1. Две реченици чии содржини се наоѓаат во спротивен однос и тоа како резултат на употребата на зборови со спротивно значење *(Сака да **насмее, а расплакува**)*, или пак со присуството на негацијата во едната од делрелениците *(Се гледаа, **а не** се видуваа; Сенката **не** прашува, **а** послушно го следи човекот)*.

2. Со сврзникот *а* се сопоставуваат две различни дејства (без спротивен однос), дејства што најчесто им се припишуваат на различните вршители: *Зурлите улаво*

*пишшеа,* ***а*** *шашаниише биеја одмерено и шаио.* Различните дејства можат да му се припишат и на еден вршител: *Едната рака ианично ја фрли во иосокаша на цвеќешо,* ***а*** *со другаша ја зайна усшаша.* Сопоставувањето на различните дејства може да се врши и на временски план: ***Дење*** *докосуваа,* ***а ноќе*** *локаа ракиишша.*

3. Третата група независносложени реченици со сврзникот *а* се карактеризираат со тоа што е врската меѓу дел-речениците полабава, а втората дел-реченица, наоѓајќи се наспрема првата во еден однос што можеме да го именуваме како надоврзување, претставува нешто како дополнителна забелешка или коментар: *Во сиомениише се гледаше себеси излагана,* ***а*** *никому не му е мило да се ирисеќава како бил излаган.*

Како и во секој врзан текст, во речениците со сврзникот *а*, а особено во третата група, среќаваме примери во кои еден ист именски член или прилог се јавува во двете дел-реченици. Во такви случаи се постапува на два начина: или се повторува именскиот член односно прилогот во двете дел-реченици, или пак во рамките на втората се јавува некој анафорски употребен показен заменски збор, на пример:

(1а) *Во секое убаво ирисушна е* ***смршша, а смршша*** *е една шошална совршеносш.*

(1б) *Во секое убаво ирисушна е* ***смршша, а шаа*** *е една шошална совршеносш.*

(2а) *Живее шака некое село од госиода заборавено, не знае многу* ***за свешош, а свешош*** *уише иомалку знае за него.*

(2б) *Живее шака некое село од госиода заборавено, не знае многу* ***за свешош, а овој*** *уише иомалку знае за него.*

(3а) *Црквата беше* ***рид од шули, а во ридош*** *лежеа женаша и децаша.*

(3б) *Црквата беше* ***рид од шули, а во него / а шаму*** *лежеа женаша и децаша.*

(4а) *Рудникош и моешо родно месшо беа* ***кон заиад, а од заиад*** *доиираа шашнежи.*

(4б) *Рудникот и моето родно место беа* ***кон запад, а оттаму*** *допираа татнежи.*

(5а) *Не сакав да влезам* ***внатре, а внатре*** *беше весело.*

(5б) *Не сакав да влезам* ***внатре, а таму*** *беше весело.*

(6а) *Ќе се видиме* ***утре, а утре*** *сè ќе се измени.*

(6б) *Ќе се видиме* ***утре, а тогаш*** *сè ќе се измени.*

(7а) *Ги сакаме* ***веселите луѓе, а веселите луѓе*** *се ретки.*

(7б) *Ги сакаме* ***веселите луѓе, а таквите луѓе*** *се ретки.*

Сите реченици наведени под б. содржат анафорски употребени заменски зборови (личната заменка за трето лице, показните заменки, показните заменски придавки и показните заменски прилози). Во согласност со своите морфолошко-синтаксички карактеристики, тие ги вршат своите функции на членови на реченицата во која се јавуваат.

Меѓутоа, како што е познато, анафорски употребените заменски зборови не можат да сврзат во една сложена две одделни реченици, бидејќи воспоставуваат семантичка, но не и структурална врска меѓу речениците. Средство со кое се поврзани одделните реченици е, во нашиот случај, сврзникот *а*.

На сите наведени двојки од реченици може да им се додаде уште по една блискозначна – во вид на релативна реченица:

(1в) *Во секое убаво присутна е* ***смртта, која*** *е една тотална совршеност.*

(2в) *Живее така некое село од господа заборавено, не знае многу* ***за светот, кој*** *уште помалку знае за него.*

(3в) *Црквата беше* ***рид од тули, во кој / каде што*** *лежеа жената и децата.*

(4в) *Рудникот и моето родно место беа* ***кон запад, од каде што*** *допираа татнежи.*

(5в) *Не сакав да влезам* ***внатре, каде што*** *беше весело.*

(6в) *Ќе се видиме* ***утре, кога*** *сè ќе се измени.*

(7в) *Ги сакаме* ***веселите луѓе, какви што*** *се ретки.*

Сите примери под в. претставуваат нерестриктивни релативни реченици бидејќи релативизираните имен-

ски групи и прилозите во нив се доволно определени, така што зависната релативна дел-реченица доаѓа како дополнителен податок или коментар во врска со идентитетот на лицето или на предметот, на местото или на времето (временскиот отсек), на квалитетот и сл. Овој начин на изведување на релативните реченици го покажува сосем јасно двојниот карактер на релативните сврзувачки зборови: тие имаат способност да сврзуваат една реченица со друга (сврзничка функција) и да претставуваат еден член од главната дел-реченица во рамките на зависната, да упатуваат на него (анафорска функција), вршејќи ги неговите функции во зависната дел-реченица. Анафорската функција на релативните сврзувачки зборови е непосредно видлива во оние јазици во кои тие водат потекло од анафорски заменки, додека во оние јазици во кои имаме употреба на прашалните заменки како релативни, може да се види во случаите кога се употребува апсолутен релатив со анафорска заменка (на пример: *Човекот* ***што*** *се сретнав со него...* наспрема литературното: *Човекот* ***со кого*** *се сретнав...).*

Покрај наведениот начин на упатување на одделни елементи од јазичен текст, треба да се спомене уште еден, наречен просентенцијализација, кога со показните заменки *тоа, ова, она* се опфаќа целокупната содржина на претходната реченица:

(8а) *Милка истрча на улица не водејќи сметка за својот изглед,* ***а тоа*** *ѝ се случуваше многу ретко.*

(9а) *Овој човек е сам,* ***а за тоа*** *никој не знае.*

Како блискозначни на речениците наведени под а, можеме да ги наведеме следните релативни реченици:

(8б) *Милка истрча на улица не водејќи сметка за својот изглед,* ***што*** *ѝ се случуваше многу ретко.*

(9б) *Овој човек е сам,* ***за што*** *никој не знае.*

Ваквите релативни реченици ги нарекуваме надоврзувачки релативни. Во рамките на релативното надоврзување, меѓу дел-речениците имаме однос на координација, а релативниот сврзувачки збор *што* (односно

*кое(шшо)*) се однесува на претходната реченица земена во целост, а не само на еден нејзин член. Во македонскиот јазик има две релативни заменки *шшо*: едната се јавува како апсолутен релатив и не може да се врзе со предлози, како што може, на пример, релативната заменка *кој(шшо)*: *Човекош* ***шшо*** *го видов... /****шшо*** *му реков... /* ***шшо*** *зборував со него...* итн. Другото *шшо* се јавува во два случаја: еден од нив е релативно надоврзување. Ова *шшо* истапува како наполно рамноправен член на релативната дел-реченица и може да се врзува со сите предлози.

***

На крајот, ни останува да направиме споредба меѓу речениците во кои се среќаваме со повторување, оние во кои имаме анафорски употребени заменски зборови и релативните реченици, односно меѓу речениците со т.н реченична анафора и релативното надоврзување.

Сите му припаѓаат на стандарднојазичниот израз.

Примерите во кои имаме повторување на истиот реченичен член често се јавуваат како нагласено стилски обоени и ги среќаваме во јазикот на уметничката литература.

Примерите со анафорски употребени заменски зборови се стилски неутрални, се среќаваат во јазикот на уметничката литература, но не само во него, и ги задоволуваат барањата за точност и прецизност, како и за економичност на изразот.

Примерите со релативизација и особено со релативното надоврзување повеќе се среќаваат во публицистичкиот јазичен израз и во јазикот на науката.

Според тоа, овие реченици претставуваат синонимни синтаксички единици со различна стилска функција.

# *НЕОПРЕДЕЛЕНОСТА И РЕЛАТИВИЗАЦИЈАТА ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК*

Македонскиот јазик дава материјал и основа за следната класификација на релативните реченици со релативизирана именска група (фраза, синтагма) или со прилог (адверб) како нејзин еквивалент: *индивидуализирачки, квалификативни и споредбени (компарациски)* релативни реченици. Во рамките на сите три наведени типови се разликуваат рестриктивни и нерестриктивни релативни реченици. Оваа класификација одговара на прашањата: што се подложува на релативизација и како се врши таа, а ова се одразува на релативизираната именска група (на пример во изборот на детерминаторите или пак во нивно отсуство) и на изборот на релативните сврзувачки зборови.

Табелата што следува ги дава само најтипичните случаи.

*Типови релативни реченици со релативизирани именски групи или со адверби*

I ИНДИВИДУАЛИЗИРАЧКИ
(рестриктивни и нерестриктивни)

*тој/оној* ± именка →
именка + *-от* → *што, кој(што), чиј(што)*
лично име →

*таму/онаму/на тоа место/местото* ↘
географско име ——————————→ *каде што*

*тогаш/во тој момент/моментот* ↘
датум ——————————→ *кога*

## II КВАЛИФИКАТИВНИ
(рестриктивни и нерестриктивни)

*таков/онаков* ± именка ↘
именка без член ——→
*еден* ± именка ——→ *што, кој(што), чиј(што)*
*некој* ± именка ↗

*на такво место/на место/место* _ *каде што*
*во таков момент/момент* _______ *кога*

## III СПОРЕДБЕНИ
(рестриктивни и нерестриктивни)

*таков/онаков* ± именка _______________ *каков што*
*толкав/онолкав* ± именка _____________ *колкав што*
*така/онака/на таков начин* ___________ *како што*
*толку/онолку/во толкаво количество* _ *колку што*

Кон I: Во рамките на првиот тип се врши изделување на елемент или подмножество наспрема множество: еден предмет или лице, односно подмножество предмети или лица наспрема целото соодветно множество. Изделувањето се врши со помош на наведените показни заменски зборови (показните заменки *тој* и *оној*, показните заменски прилози *таму, онаму; тогаш)*, како и со членската морфема *-от*. Рестриктивна индивидуализирачка релативна реченица добиваме во случаите кога се

спomенатите показни заменски зборови, како и членската морфема *-от* употребени како к о р е л а т и, т.е. како семантички празни оператори чија функција е навестување на појавата на зависната релативна дел-реченица. Зависната дел-реченица во рестриктивните реченици од овој тип ја донесува релацијата што е причина за изделувањето. Нерестриктивни индивидуализирачки релативни реченици добиваме тогаш кога се показните заменски зборови и членската морфема *-от* употребени во некоја од примарните функции – деиктичката или анафорската. Ваквата употреба на показните заменски зборови и на членската морфема сигнализира дека се изделените предмети или лица определени од конситуацијата или од контекстот, така што зависната релативна дел-реченица донесува релација во која учествува предметот или лицето, но која не е суштествена за нивно изделување, или, со други зборови: ако се отстрани зависната дел-реченица кај рестриктивната, се добива дефектна реченица и погрешна информација, а ако се отстрани зависната дел-реченица кај нерестриктивната – се добива само посиромашна информација (ова важи за сите типови релативни реченици).

Индивидуализација и определување, односно целосна идентификација се постигнува и со употреба на лично или географско име, потоа: датум (т.н. лично име на временски отсек) како релативизирани именски синтагми.

За илустрација наведувам неколку примери:

– *Го познавам* ***тој/човекот што*** *те поздрави.*

– ***Марко Илковски, кој*** *зборуваше најкратко, беше поздравен со одобрување.*

– *Попријатно беше* ***таму каде што*** *имаше сенка.*

– *Се сретнавме* ***во Охрид, каде што*** *поминавме две недели.*

– *Ќе дојдам* ***тогаш кога*** *ќе ме поканите.*

– *Сите се собравме* ***на 5 август, кога*** *започна Семинарот.*

Кон II: Во рамките на вториот тип се врши изделување врз основа на квалитет, особеност: ако имаме во рамките на релативизираната именска синтагма посочување на квалитет што се открива во зависната релативна дел-реченица, тогаш зборуваме за рестриктивна квалификативна релативна реченица, а ако е показниот заменски збор употребен со деиктичка или со анафорска функција, или пак ако е особеноста откриена во релативизираната именска синтагма, добиваме нерестриктивна квалификативна релативна реченица.

Кон III: Во основата на релативизацијата од третиот тип лежи споредба врз основа на квалитет, начин или количество и во тие реченици го добиваме резултатот од споредбата, кој се изразува со соодветните показни заменски зборови *(таков...)* и со соодветните релативни сврзувачки зборови *(каков што...)*. Аналогно на ситуацијата кај другите два типа, рестриктивни споредбени ќе бидат тие релативни реченици кај кои се врши откривање (по пат на споредба) на квалитетот, начинот или количеството – допрва во релативната зависна дел-реченица, а кај нерестриктивните тоа се врши во главната дел-реченица, т.е. во релативизираната именска синтагма. Примери:

– *Ќе те сакаат* ***така како што*** *ќе ги сакаш ти нив.*

– *Врнеше* ***четири дена, колку што*** *траеше нашиот престој.*

*

Како што може да се забележи, вториот тип релативни реченици претставуваат во извесна смисла вкрстување меѓу оние од првиот и тие од третиот, бидејќи кај нив се среќаваат сврзувачките зборови од првиот тип, а во рамките на релативизираната именска синтагма се

јавува заменската придавка *шаков*, карактеристична за третиот тип.

Во овој прилог ќе дадам: краток опис на особеностите на квалификативните релативни реченици во македонскиот јазик и тоа со оглед на релативизираната именска сингама, а потоа ќе се задржам на случаите во врска со кои може да се зборува за бришење на границите меѓу првиот и вториот тип релативни речсници.

Секоја релативизирана именска синтагма во квалификативните релативни реченици се карактеризира со присуство (латентно или површински изразено) на показната заменска придавка *шаков*; членските морфеми, показните заменки и заменските прилози се исклучени – всушност овде се среќаваме со различните видови употреба на неопределените именски синтагми во македонскиот јазик.

Така, ги разликуваме следните разновидности на релативизирани именски синтагми кај овој тип релативни реченици:

А. *(шаков)* + определба + именка
Б. *еден* + *(шаков)* + именка
В. *некој* + *(шаков)* + именка

Во групата наведена под А се изделуваат случаи со: предикативна и генерична употреба на именската синтагма наспрема специфичните и неспецифичните неопределени именски синтагми, на пример:

А1. а. предикативна именска синтагма: Ние сме *народ* што вечно ќе воскреснува.
А1. б. предикативен атрибут: Ние, *народ* што вечно ќе воскреснува, зарем ќе го трпиме ова?
А1. в. со глаголите *личи, прилега, потсетува (на)*: Личи на *пророк* што е готов да го изрече пресудниот збор.
А1. г. со вторичниот предлог *како*: Чекори *како човек* што свршил тешка работа.

А2. а. генерична употреба: *Војници шшто* се засолнуваат од еден шум од небото – не се војници.
А2. б. во егзистенцијални реченици со глаголите *има, постои*: Има *таги* што тешко се предаваат.
А3. неопределени неспецифични: Бараме *раководител* што ќе се занимава со нашите проблеми.
А4. неопределени специфични: Бригадата се префрлува низ *долче* што го влажи поток.

Како што е познато, постојат извесни разлики во сфаќањето на карактерот на некои од наведените поттипови именски синтагми. Ова се однесува, на пример, на третирањето на предикативните именски синтагми како еден вид генерички. Од друга страна, самиот материјал наведува на изделување неспецифични од специфични неопределени именски синтагми. Кај специфичните може да се вметне *еден* а за неспецифичните е карактеристично дека се карактеризираат со потенцијална специфицираност, па можеби посреќен избор во врска со нив би бил терминот потенцијално специфични неопределени именски синтагми.

Општо земено, за случаите наведени под А, треба да се каже дека во именските синтагми превладува именувањето над посочувањето, односно специфицирањето.

Во примерите наведени под Б се јавува *еден* како еден вид детерминатор на именската синтагма, кој врши пред сè специфицирачка функција. Од некои автори, именските синтагми со *еден* во македонскиот јазик се окарактеризирани како субјективно неопределени затоа што со нив говорителот врши само индивидуализација на лицето или на предметот, но не го идентификува, без оглед на фактот дали може или не може да го стори тоа.

Кај квалификативните релативни реченици се среќаваме, главно со следните разновидности во врска со именските синтагми со *еден*:

Б1. а. предикативна именска синтагма: Ние сме ти *една фамилија* што ги сака животните.
Б1. б. со вторичниот предлог *како*: Тоа му се чини *како еден логичен крај* кој нешто ублажува.
Б2. а. генерична употреба: *Еден народ* што сака сè да ѝ остави на трговијата – бргу ќе се загуби меѓу другите народи.
Б2. б. со глаголот *има: Има една жена* што бдее над тебе.
Б3. а. специфична неопределеност: Донесоа *еден војник* што учествувал во стрелањето; Јас носам во себе *еден спомен* што боли.
Б3. б. воведување во текстот: Си била *една мома* што била многу работна.
Б4. специфицирање и емфаза: *Еден пискот* што се креваше дури в небеса ги штрекна луѓето во градината; Тој ги гледа со *една рамнодушност* што оддава внатрешна устременост во себе.

Примерите покажуваат дека во најголем број случаи именските синтагми со *еден* се специфично неопределени. Освен тоа, при предикативната употреба присуството на *еден* го менува типот на релацијата (наспрема: вистинска предикација – делумна идентификација). Од друга страна, при генеричната употреба (Б2.а.) *еден* не специфицира, туку служи како средство за изразување емфаза.

Именските синтагми со *некој* (овде наведени како примери за релативизирани именски синтагми – под В.) се окарактеризирани како објективно неопределени, т.е. такви со кои говорителот не врши идентификација на предметот или на лицето затоа што не може да го стори тоа. Оваа карактеризација, сепак, не ги опфаќа сите видови употреба на именските синтагми со *некој*. Всушност, како најсуштествена се чини забелешката дека ако направиме споредба меѓу именските синтагми со *еден* и тие со *некој*, кај првите превладува специфицирањето над неопределеноста, а кај вторите – неопределеноста

над специфицирањето, што се покажува, на свој начин и со разгледување на релативизираните именски синтагми со *некој*:

В1.а. предикативна употреба: Сонот е *некоја закана* што решава еден цел живот.
В1.б. со вторичниот предлог *како*: Го кренаа неговото име *како некоја молитва* што се создава сама од себе.
В2а. генерична употреба: Опасно е да убиеш *некого* што не го познаваш.
В2б. со глаголите *има, постои*: Постојат *некои работи* што не можат да се видат одеднаш.
В3. специфична неопределеност: Потоа дојде *некое старче* што в рака држеше весник; *Некоја сила* што не може да се запре, го држеше.

Како што се гледа, при специфичната неопределеност, карактеристиката што ја дава релативната зависна дел-реченица може да биде трајна или моментна.

*

Во овој дел од прилогов ќе ги изнесам случаите кога доаѓа до допир меѓу индивидуализирачките и квалификативните релативни реченици, односно до бришење на границата меѓу нив.

Прво, разликите меѓу овие два типа релативизација се бришат кога ги среќаваме придавките: *прв, последен, единствен* во рамките на релативизираните именски синтагми, на пример:

– *Прв/Првиот другар* што ме поздрави беше Марко.
– Тоа беше *последен/последниот блок* од градот што не беше пребаран.
– Вие сте *единствен/единствениот* овде што не се плаши од грмотевици.

Второ, големо доближување меѓу индивидуализирачките и квалификативните релативни реченици забележуваме во случаите кога имаме генерички употребени релативизирани именски синтагми, на пример:

*I*

(1) *Учителот* што си ја сака работата, ги сака и децата.
(2) *Тој /оној* учител што...
(3) *Секој учител* што...
(4) *Учителите* што си ја сакаат работата, ги сакаат и децата.
(5) *Сите учители* што...

*II*

(6) *Учител* што си ја сака работата, ги сака и децата.
(7) *Таков* учител што...
(8) *Еден* учител што...
(9) *Некој учител* што...
(10) *Учители* што си ја сакаат работата, ги сакаат и децата.
(11) *Такви учители* што...
(12) *Едни учители* што...
(13) *Некои учители* што...

Се разбира, не се сите варијанти еднакво прифатливи. На пример, најмалку прифатливи, или можеби подобро – неприфатливи се варијантите под: (13), (12) и (9), а како најприфатливи ќе ги споменам: (4), (8) и (6).

## ЛИТЕРАТУРА


Зузана Тополињска, *Граматика на именската фраза во македонскиот литературен јазик*, Скопје 1974.

John Lyons, *Semantics* 1, 2, Cambridge 1979.

R. Quirk, S. Greenbaum, G. Leech, J. Svartvik, *A Grammar of Contemporary English*, Longman 1986.

Catherine Fuchs et autres, *Les types de relatives*, Languages, décembre 87, 88, Larousse.

*The Representation of/In/definiteness*, ed. Eric Reuland and Alice G. B. ter Meulen, The MIT Press, Cambridge, Massachusetts 1987.

# *РЕЛАТИВНОТО НАДОВРЗУВАЊЕ ВО МАКЕДОНСКИОТ СТАНДАРДЕН ЈАЗИК*

Релативното надоврзување, инаку пред сè карактеристично за стандардниот јазик и тоа во неговата писмена форма, стои наспрема сите други типови релативизација по тоа што во него релативните сврзувачки зборови се однесуваат, во најголем број случаи, на главната дел-реченица земена во целост. Ова може да се илустрира со следниот пример:

(1) *Летото секој ден тој купуваше весници,* ***што*** *не беше негов обичај од порано.*

Како еден вид прономинализација, вакviот тип релативизација некои автори го нарекуваат просентенцијализација.

Терминот надоврзување предложен овде се должи на односот што се воспоставува меѓу двете дел-реченици. Овој однос доаѓа до израз во следната парафраза на (1):

(1a) *Летото секој ден тој купуваше весници,* ***а тоа*** *не беше негов обичај од порано.*

Претставувајќи ја сврзничката компонента на релативниот сврзувачки збор, сврзникот *а* од парафразата го изразува односот на надоврзување воспоставен меѓу двете дел-реченици. Од своја страна, анафорската заменка *тоа* ја претставува анафорската компонента на релативниот сврзувачки збор, или: *што = а тоа.*

Предметот на релативизација може да се експлицира со следната парафраза:

(1б) *Летото секој ден тој купуваше весници, а секојдневното купување весници не беше негов обичај од порано.*

На релативниот сврзувачки збор од (1) во (1а) му одговара *а тоа*, а во (1б) – именска група добиена како резултат на извесни процеси на номинализација и акомодација. Според тоа, за очекување е релативниот сврзувачки збор да може во рамките на својата дел-реченица да ги врши сите функции што може да ги врши една именка или именска група. Наша задача е овде да ја покажеме реализацијата на оваа можност во македонскиот стандарден јазик.

Што се однесува на прашањето: релативно надоврзување – паратакса или хипотакса, можеме да кажеме дека постојат и такви гледања според кои на речениците со релативно надоврзување им се дава карактеристиката неправи, а сепак се нарекуваат поттип од хипотаксата што се одликува со семантичка паралелност на двете пропозиции. Факт е дека со своите сврзувачки средства, релативното надоврзување се вклучува во релативните реченици, макар што покажува прилично голема независност меѓу дел-речениците – како да се прави чекор понатаму во осамостојувањето на зависната дел-реченица од состојбата во нерестриктивните релативни реченици. Нема сомнение дека парафразата со сврзникот *а* многу добро го покажува тој однос на изразена независност на зависната дел-реченица од главната, но присуството на анафорската заменка во истата парафраза укажува на нивната тесна поврзаност во поглед на информациите што ги носат. Релативниот сврзувачки збор, односно анафорската заменка во парафразата се оние клучни места во кои се нијансира или до крај се определува односот меѓу дејствата од двете дел-реченици.

Во рамките на релативното надоврзување во македонскиот стандарден јазик како основни се сметаат релативните сврзувачки зборови *што* и *кое(што)*.

## РЕЛАТИВНО НАДОВРЗУВАЊЕ СО *ШТО*

Како што е познато, релативниот сврзувачки збор *што* во македонскиот јазик претставува основно релативно сврзувачко средство и за народниот и за стандардниот јазик, но најчесто се јавува како апсолутен релатив. Само во два вида употреба, од кои еден е релативното надоврзување, *што* може да се јави со сите предлози во рамките на релативната дел-реченица, значи да настапи како наполно рамноправен член на дел-реченицата во која се јавува. Поради ова, *што* во релативното надоврзување му конкурира на *кое(што)* и се среќава далеку почесто во овој тип релативизација. Употребата на *што* во релативното надоврзување може да се илустрира со следниов пример:

*Ова лето кај нас се одликуваше со високи температури и со отсуство на врнежи,*

а. ***што*** *доведе до тешки последици за целото стопанство.*

б. ***за што*** *сведочеше и ниското ниво на Вардар.*

в. ***на што*** *се надоврза опаѓањето на земјоделското производство.*

г. ***по што*** *цели комплекси земја останаа без род.*

д. ***поради што*** *опадна земјоделското производство.*

ѓ. ***при што*** *дојде до израз и негрижата за акумулациите.*

е. ***во врска со што*** *бевме постојано известувани преку средствата за јавно информирање.*

ж. ***како резултат на што*** *дојде до опаѓање на производството.*

итн.

Од описот на релативното надоврзување може да се заклучи дека е најприроден, најобичен за нив, тој ред според кој релативната дел-реченица се јавува во постопозиција. Меѓутоа, се покажува дека е можен и поинаков ред на дел-речениците, односно релативната дел-реченица може да се јави во интер-, па дури и во препозиција.

## α. РЕЛАТИВНАТА ДЕЛ-РЕЧЕНИЦА ВО ПОСТПОЗИЦИЈА

Од примерите добиени со ексцерпција на оригинална и на преводна уметничка литература, потоа на научни текстови и (најмногу) од ексцерпција во текстови од нашиот печат и од периодиката (од 60-тите години наваму), можеме да заклучиме дека релативниот сврзувачки збор *што* во релативното надоврзување се јавува најчесто во функција на субјект во релативната дел-реченица, потоа – во функција на директен објект, како и во други функции определени со употребата на одделни предлози.

### *1. ШТО во функција на субјект во релативната дел-реченица*

Тргнувајќи од структурните карактеристики на релативната дел-реченица, можеме да изделиме повеќе подгрупи примери со *што* во наведената функција.

**А**. Така, како поголема се изделува групата со глаголот *сум* употребен пред сè како копула, но и во резултативни конструкции и во случаи на пасивна дијатеза, а и како полнозначен.

а. Во примерите со именка како именски дел на глаголско-именски прирок во релативната дел-реченица, на прво место треба да се спомнат случаите во кои именката претставува поширок поим наспрема опредметеното дејство од главната дел-реченица, или блискозначен поим, или пак негово второ име и сл. Таков е случајот со именката *обичај* наспрема *секојдневното купување весници* од примерот*(1). Други примери:

*(2) Според пресметката, требаше да чини околу една милијарда и триста милиони динари,* ***што*** *за наши услови е навистина редок настан.*

(3) *Во нашиот јазик имаме идентична употреба на формата,* ***што*** *е честа појава во два генетски сродни јазици.*

(4) *Сегашната инфра-структура заедно со овој и останатите хотели во овој регион претставува една целина и најверојатно сите тие ќе бидат интегрирани во една работна организација,* ***што,*** *според мислењето на туристичките стручњаци, е и најправилно решение.*
(5) *Заради националната безбедност Грците треба да го променат методот на мислењето,* ***што*** *е услов и за обновување на вистинскиот демократски живот.*
(6) *Во првиот дел „Иванград" постигна 11 голови,* ***што*** *беше вистинско изненадување.*

Како што се гледа, во сите наведени примери – во некои повеќе, во некои помалку – не изостанува дополнителен коментар, односно оцена во врска со она што се релативизира.

За јазикот на науката, а особено за јазикот на печатот, како позната карактеристика се јавува присуството на клиширани изрази. Ако не се употребуваат премногу често, барем некои клишеа придонесуваат за постигнување извесен степен на економичност на изразот, што е во согласност со линијата на помал напор. Овде, во групата примери со именка како именски дел на глаголско-именскиот прирок, го среќаваме често изразот „не е случај":
(7) *Како што се гледа од нашите примери, овој суфикс е обичен кај нас и кај машките лични имиња...,* ***што*** *не е случај во другите словенски јазици.*
(8) *Кога го имаме предвид степенот на поразвиените јазици, не може да не ни биде присутно и сознанието дека границите помеѓу дијалектот и литературниот јазик сè повеќе се премавнуваат и со тоа и дијалектизмите сè помалку се присутни,* ***што*** *не е случај со јазиците што имаат покуса писмена традиција.*
(9) *Во изминатиов период библиотеката работи во мошне поволни услови,* ***што*** *не е случај речиси со ниедна ваква институција во внатрешноста на Републиката.*
(10) *За одбележување е дека 90 отсто од производите се базираат на суровини од домашно производство,* ***што*** *пред две-три години не беше случај.*

Се чини дека овде имаме случај на презенем израз.

Како што е познато, типичната предикативна именска група не треба да биде обележена по зависност. Па сепак, има исклучоци, кои, по правило, се должат на употребата на одделни изрази со фразеолошки карактер или пак на преносната употреба на некои именки. Вакви примери има и кај релативното надоврзување:

(11) *Меѓу другото е нагласено дека во Здружението на новинарите има членови кои не обавуваат професионална новинарска работа, а се занимаваат со аквизитерство како исклучива дејност или во суштина тоа им е основна работа, а ја прикриваат со новинарска па дури и уредничка функција,* ***што*** *е во спротивност со кодексот...*

(12) *...заклучено е дека би требало да се инсистира на што побрзо донесување на единствени критериуми и показатели за искористеноста на капацитетите за да се добие јасна слика на состојбата,* ***што*** *е од исклучително значење за донесување на новите планови.*

И во македонскиот јазик, како и во некои други, се забележува појава на примери што излегуваат надвор од опфатот на дефиницијата на релативното надоврзување: релативниот сврзувачки збор да се однесува на целата главна дел-реченица. Во нив релативниот сврзувачки збор се однесува на именски групи или комплекси од такви групи, а има и двозначни примери. Што го оправдува нивното вклучување овде? Тоа е структурата на релативната дел-реченица.

Примери:

(13) *Насираме и тенденции на синонимско приближување,* ***што*** *е доказ дека и во јазикот на науката моменталниот размав на терминологијата може да влијае на поимната структура.*

Се чини јасно дека релативниот сврзувачки збор не може да го опфаќа *насирањето на тенденциите на синонимско приближување*, туку или *тенденциите на синонимско приближување*, или пак самото *синонимско*

*приближување* како доказ за можноста од влијание на терминологијата врз поимската структура.

(14) *Тоа би значело и ред при откупот на производите,* ***што*** *во сегашниот начин на кооперирањето е една од најслабите точки.*

*Што* во случајов, се однесува на *редот при откупот на производите*, макар што се подразбира дека слаба точка на кооперирањето може да биде само *отсуството на ред при откупот...*

(15) *...кога ќе постигнеа кош, ја туркаа топката надвор од теренот и ни оневозможуваа да изведеме брз контранапад,* ***што*** *е наше најсилно оружје.*

Овде се можни две прифатливи парафрази:

(15а) *...ни оневозможуваа да изведеме брз контранапад, а изведувањето брз контранапад е наше најсилно оружје.*

(15б) *...ни оневозможува да изведеме брз контранапад, а брзите контранапади се наше најсилно оружје.*

б. Во рамките на примерите со придавка како именски дел на глаголско-именскиот прирок, од разбирливи причини се среќаваме со формата за среден род од придавката, која, кај некои придавки, како што е познато, се совпаѓа со прилогот од соодветниот корен. Ова може, макар и ретко, да доведе до колебање во поглед на карактеризацијата на именскиот дел на прирокот.

Типично за овие релативни дел-реченици е тоа што донесуваат оцена, став, одобрување или неодобрување на фактот што се соопштува со главната дел-реченица.

Примери:

(16) *Во овие придавки... е претставен еден модел што се развива паралелно со претходниот, но кој покажува тенденција кон поголема продуктивност,* ***што*** *е сосем разбирливо со оглед на неговата морфолошка оформеност како придавски.*

(17) *... во тие песни едновремено со идеализацијата на родниот крај, ја среќаваме и идеализацијата на народ-*

*ниот бит, на патријархалниот живот,* ***што*** *е карактеристично за сфаќањата на Р.Ж.*
(18) *И за мене е повеќе од јасно дека се наоѓаме во средба со една фама, потсилувана и раздувувана поради инерција... во фиксирањето на литературата исклучиво како темат,* ***што*** *е уште понеодржливо кога литературата е остварена како лирска специфика.*
(19) *Единствено решение беше да се најде компромис –* ***што*** *е и потребно.*
(20) *Особено не беа моќни во настапот пред странските партнери,* ***што*** *беше посебно лошо.*
(21) *...(во Скопје) сè уште градските самоуправни интересни заедници се главни носители на делагатското одлучување...,* ***што*** *е спротивно на делегатското одлучување...*
(22) *Со новиот план ќе биде дислоцирана фабриката „Треска",* ***што*** *е сосем оправдано...*

Одделно внимание заслужува следниот пример зашто во него доаѓа, на свој начин, до израз линијата на помал напор:
(23) *Не. Не добив скици,* ***што*** *е потребно, за да знам што ќе добијам на сцената.*

Овде се подразбира дека е потребно *добивањето*, а не *недобивањето скици*, толкување што може да произлезе од буквалното сфаќање на кажаното.

Одделна група прават пасивните односно пасивнорезултативните релативни дел-реченици со глаголот *сум* и глаголски придавки со пасивно значење. Оваа појава е логична зашто му обезбедува на *што* функција на субјект, која е фактички најчеста за овој релативен сврзувачки збор воопшто.

Примери:
(24) *Речиси сите суфикси се познати и во апелативната лексика,* ***што*** *е и очекувано, бидејќи антропонимите... влегуваат во разговорната лексика.*
(25) *Образувањата со овие суфикси се прилично чести и во апелативната лексика,* ***што*** *е потсилено... и со*

*контактите на нашиот народ со ароманското население.*

(26) *Покрај тоа и двете изданија донесуваат богати речници...* ***што*** *беше овозможено и од појавувањето на тритомниот Речник...*

(27) *Во најголем број случаи, работниците организации немаат одобрение за хонорарна работа,* ***што*** *и со Законот не е дозволено.*

Примерот (27) потсетува на (23) по тоа што забраната се однесува на хонорарната работа, а не на одобрението за неа.

(28) *Потоа, И.Г. топло зборуваше за значењето на неговата политика и улога во светот,* ***што*** *е потврдено и со присуството на огромен број државници на неговото испраќање.*

в. Најмал е бројот на примерите со прилог како именски дел на глаголско-именскиот прирок, на пример:

(29) *И нему му велеа дека ако се испровре под виножитото, ќе стане девојка или невеста,* ***што*** *за него беше сеедно за да верува.*

(30) *Израелската воена индустрија штотуку соопшти дека од извозот оваа година ќе оствари приход од една милијарда долари,* ***што*** *е прват во историјата на земјата.*

г. Глаголот *сум* може да се јави и во глаголско-именски прирок со именски дел конституиран од броеви или таков во кој се застапени и броеви. Во вакви случаи *сум*, по правило, може да се третира како блискозначен со глаголот *изнесува*. Примери:

(31) *Минималните плати во последните години се зголемени од 1 400 на 1 800 злоти,* ***што*** *е само 34 отсто од просечниот месечен доход.*

Меѓутоа, вниманието овде го привлекуваат примерите во кои станува збор за споредби изразени во проценти или во апсолутни големини, при што бројната вредност се воведува со предлогот *за*. При евентуалната замена со глаголот *изнесува*, предлогот *за* се испушта. Еве неколку примери:

(32) *За тоа време во прекршочната постапка е одземена стока во вредност од 14,4 милиони динари,* ***што*** *е само за 1 отсто повеќе отколку во периодот јануари-септември.*
(33) *Во минатата година судовите... примиле 5 695 предмети,* ***што*** *е за 21,5 отсто повеќе отколку во претходната.*
(34) *Се очекува до крајот на годинава да бидат реализирани милијарда и 700 милиони денари инвестиции во стопанството,* ***што*** *е за 102 отсто повеќе од лани...*
(35) *Според тоа – кој ги поднел барањата, најмногубројни се поединци – 320,* ***што*** *во однос на претходната година е повеќе за 144 барања.*

**Б**. Глаголот *претставува* може, кога означува еднаквост, да се третира како блискозначен со *сум*, па може понекогаш и да се употреби место него и заедно со него – за да се избегне натрупувањето.

Примери:

(36) *Главната акцентска карактеристика на оваа група придавки е таа што акцентот, по правило, паѓа на вокалот од туѓиот елемент... и кога е тој... на претпоследниот слог, т.е. кога се овие придавки нечленувани,* ***што*** *претставува отстапување од македонската третосложна акцентска система.*
(37) *Во 1934 година на турските жени им беше дадено право на глас и право да бидат избирани,* ***што*** *претставуваше чекор кој не го преземаа во тоа време ни некои многу поразвиени европски земји.*
(38) *Годинава тие се одржаа по трет пат во Прилеп,* ***што*** *претставува потврда за тоа дека веќе се наложиле како една мошне потребна културна манифестација.*

Глаголот *претставува*, како блискозначен со *сум* се јавува и во такви реченици што одговараат на оние за кои стана збор во врска со глаголот *изнесува*, т.е. во контексти во кои станува збор за бројни споредби и за проценти. Сепак, од примерите со глаголот *претставува* станува јасна разликата меѓу овој глагол и глаголот

*изнесува*: кај првиот превладува значењето на еднаквост, која не мора да биде бројно изразена, а кај вториот е на прв план барањето за количествено определување.

Примери:

(39) *Досега се испитани околу 90 пунктови,* ***што*** *претставува повеќе од 75 проценти од целокупниот број на предвидените дијалектни пунктови во нашата земја.*

(40) *Испитани се 568 пункта,* ***што*** *претставува 67% од вкупниот број на пунктовите.*

(41) *И покрај високите цени на алкохолните пијалаци, Швеѓаните минатата година испиле 63,6 милиони литри од овие „напитоци",* ***што*** *претставува зголемување од 25 отсто во споредба со минатата година.*

**В.** Глаголот *значи* може да биде употребен и во контексти во кои, со мала промена на значењето (станува збор за нијанси), може да биде употребен глаголот *сум*, на пример: *Поразот (не) значи смрт*, наспрема: *Поразот (не) е смрт.*

Во рамките на релативното надоврзување, меѓутоа, *значи* воведува, по правило, декларативна дел-реченица за експликација или за интерпретација на содржината на главната дел-реченица, односно на оној факт што е предмет на релативизација. Инаку, изразите: *што значи дека* и *тоа значи дека...* претставуваат примери за клишеа карактеристични за јазикот на науката и на печатот:

(42) *Интересно е што во ова време сè уште не се одбележани формите настанати од вториот дел на разгледуваното лично име,* ***што*** *значи дека тие се јавуваат споредбено во поново време.*

(43) *...во еден список од осумдесетина имиња, ова име... се среќава 11 пати,* ***што*** *значи дека го носел секој осми претплатник.*

(44) *Ова меко л, кое според нашиот правопис се бележи со лј, присутно е во збирната множина кај именките,* ***што*** *значи дека тоа никогаш не се јавува во почетокот на зборот.*

(45) *Кон ова треба да се додаде важниот факт дека новото јотување се врши на границата на морфемот,* ***што*** *значи дека и гласовите добиени со тоа јотување се комплементарно дистрибуирани.*
(46) *Според една анализа, на средбите одржани само во 60 пунктови присуствувале околу 4000 работници,* ***што*** *значи... може да се констатира дека средбите биле масовно посетени.*
(47) *Постојните немногубројни избори во повеќето случаи или одразуваат една поранешна состојба или се ограничени само на одделни генерации,* ***што*** *не значи дека во нив немаше драгоцени укажувања.*
(48) *Меѓутоа, вакви и слични изјави често беа изнесувани малку порано, додека сега се молчи,* ***што*** *не значи дека тивкото пробивање до кандидационата листа не е, во овој момент, и прикриен успех.*

Овде, како блискозначен на *што значи дека...* можеме да го наведеме изразот *„што (не) ќе рече (дека)...“*. Овој клиширан израз никогаш не бил широко прифатен, ниту пак се ослободил од изразената стилска обележеност.

Примери:
(49) *Правото што си го земам не е право што ми го дава животот,* ***што*** *ќе рече не е право што подразбира и должности.*
(50) *Очебијно: по природа поетот не е наклонет кон артизмот, уметничката грижливост кај него не е од тесен формален карактер: да го шлифува, да го „краси“ изразот,* ***што*** *не ќе рече дека е К. небрежен спрема формалната страна на својата поезија, што не значи дека тој нема свој и својствен стил како поет.*

Кон горните примери, на свој начин се приклучуваат примерите со глаголите: *зборува, говори* и *покажува* и пасивната конструкција *се гледа*, сите употребени надвор од нивните примарни, конкретни значења:
(51) *Сложенките составени од глагол + именка се застапени... во сите словенски јазици,* ***што*** *зборува дека ваквиот вид образување може да биде доста стар.*

(52) *Искуствата покажуваат дека има млади кои по доаѓањето во воените школи се разочаруваат и не се снаоѓаат,* ***што*** *говори дека всушност и не знаеле што ги очекува.*

(53) *...неговата реализација се протега на еден временски отсек од моментот на говорењето до моментот определен со изразот „до зелена трева",* ***што*** *јасно го покажува несоодветството на видската форма на негираниот императив со значењето што го има во изразот.*

(54) *Ова прашање не е сосем безначајно,* ***што*** *се гледа од различните решенија на лексикографите.*

**Г**. Меѓу глаголите што можат, барем во некои случаи или во извесна смисла, да се сметаат како блискозначни со *сум* се споменува и глаголот *се покаже*. Вака е овој глагол употребен во следниот пример:

(55) *Една од нашите грешки беше затворањето спрема светот,* ***што*** *во историјата на многу земји се покажа како неповолно за националниот развој.*

Како и низа примери земени од јазикот на печатот, примерот (55) заслужува поголемо внимание. Во случајов станува збор за присуството на вторичниот предлог *како*. Се чини дека овде можеме да зборуваме за негова редундантна употреба.

**Д**. Со своето присуство во релативната дел-реченица (и во глаголски и во глаголско-именски предикат), модалните глаголи внесуваат нијанси на можност, неопходност, задолженост и сл., што автоматски ги определува дејствата во релативната дел-реченица како неостварени и обележани со ставот на говорното лице, без оглед на тоа дали е остварено дејството во главната дел-реченица.

Примери:

(56) *Според исказите на сведоците, судот утврдува дека не сте имале причини делото да го извршите свесно,* ***што*** *може да се земе како една од олеснителните околности.*

(57) *Разни такви спроеви... можат да се појават како „срастатици", и разни такви срастатици... да се појават како синтактички спроеви, како обични синтагми,* ***што*** *може да зависи и од тоа како... ги чувствува субјектот во дадениот контекст.*
(58) *Изведбите на „Риголето" или „Аида" ги следеа и по 2 200 посетители,* ***што*** *може да се смета за апсолутен рекорд на Универзалната сала.*
(59) *Доведена е во прашање и оправданоста на поместувањето на терминот...* ***што****... може негативно да се одрази врз нормалното одвивање на фестивалот.*
(60) *Вакви мерки веќе презема РСИЗ за општествена заштита на децата,* ***што*** *треба да биде сигнал и за другите самоуправни интересни заедници.*

**Ѓ**. Со предикатите конституирани од полнозначни глаголи, по правило, дејствата во релативните делреченици се предаваат како факт.

а. Најголем е бројот на примерите со предикат во сегашно време, што секако не е случајно со оглед на *широката употреба на ова време за покривање* дејства актуелни во сегашноста, но и минати дејства, хабитуални, како и дејства што треба да се остварат во иднина, а не треба да се заборави ни употребата на сегашното време во искази со општа важност, т.е. искази во кои е глаголската лична форма употребена надвор од категоријата време. Широката употреба на сегашното време во релативното надоврзување се должи и на карактерот на текстовите во кои се среќава овој вид релативизација.

Примери:
(61) *Направија богатинска свадба со две рала чалгии,* ***што*** *во Струга не се памети од дамнини.*
(62) *...сликата... во неговата песна ја има функцијата на катализатор за активирање на релфексијата,* ***што*** *кај овој поет сè уште се манифестира во зародиш...*
(63) *Исто така, заслужува да се одбележи дека не се користат суфикси од турско потекло,* ***што*** *го потврдува заклучокот дека турското влијание врз македонската антропонимија е прилично слабо.*

(64) *Последниве години веќе е „јавна тајна" дека на нашиот факултет главно доаѓаат завршените средношколци со послаб успех,* ***што*** *претпоставува и ограничени познавања на фактите од историјата на социологијата.*

(65) *...Германија ќе ги брани принципите на слободната светска трговија и ќе се залага за натамошна либерализација на надворешно-трговската размена,* ***што*** *на Вашингтон во секој случај му одговара.*

(66) *Земањето претерано големи дози витамини, а во подолг период, може да предизвика зголемување на притисокот во внатрешноста на черепот,* ***што*** *доведува до појава на симптоми кои потсетуваат на тумор на мозокот.*

(67) *Секојдневно се среќава со луѓето,* ***што*** *му помага и во изнаоѓањето на народните песни кои досега не се пеени на јавните приредби.*

б. Со своето присуство во релативните дел-реченици, формите на минатите времиња придонесуваат за поексплицитно претставување на дејствата во нив како факти.

Примери:

(68) *Во првите месеци од оваа година продолжуваат негативните тенденции, високиот пораст на цените на мало и на трошоците на животот,* ***што*** *доведе до опаѓање на реалните лични доходи и на животниот стандард...*

(69) *...во текот на целиот јуни и половината на јули во Кавадаречко не падна ни капка дожд,* ***што*** *услови земјата да се исуши...*

(70) *...на министерскиот состанок... учествуваа над 90 делегации,* ***што*** *истовремено го покажа интересот на членките на движењето за она што се случува...*

(71) *Тој до овде не офкаше, ама овде, поради несреќава, почна силно да офка,* ***што*** *ми одеше на нерви.*

(72) *Завладеаја строгите закони на стравот,* ***што*** *го правеше селото увилено и тажно.*

в. Најмал е бројот на примерите во кои се јавува идното време во рамките на релативната дел-реченица:

(73) *Се смета дека при крајот на овој месец во штрајк ќе се најдат околу еден милион работници –* ***што*** *ќе ја загрози положбата на стопанството.*

(74) *Со неговиот избор... се отвора процесот на конституирање на уставните институции, а со тоа и на услови за внатрешна стабилизација,* ***што*** *ќе има позитивно влијание врз јакнењето на независноста на земјата.*

## 2. *ШТО во функција на директен објект во релативната дел-реченица*

Во мал број примери со релативно надоврзување, *што* се јавува во функција на директен објект. Притоа, *што* се однесува и во овој тип релативизација како и кај другите типови релативни реченици: во најголем број случаи доаѓа до удвојување со соодветните кратки личнозаменски форми, на пример:

(75) *Треба да се спомене дека и англиските спортисти се мошне чувствителни кога спортот и политиката се сведуваат под заеднички именител,* ***што*** *упорно* ***го*** *прави британскиот премиер.*

(76) *Владата ги задолжи ректорите да ѝ поднесат предлози за нов закон на високото школство,* ***што*** *тие и* ***го*** *сторија, но дури пред неколку дена...*

(77) *Домашните почнаа да играат нервозно, неорганизирано,* ***што го*** *искористија гостите и пет минути пред крајот ја обезбедија победата.*

(78) *Сепак, во најголем број случаи употребата е идентична,* ***што*** *ќе* ***го*** *покажеме со примери.*

Сепак, има и примери во кои удвојувањето изостанало:

(79) *Л.М. го искористува моментот... и барајќи прво дозвола... ја поканува неговата сопруга на танц,* ***што*** *таа со симпатија прифаќа.*

### 3. *ШТО со предлози: прилошка определба или предлошки објект во релативната дел-реченица*

Релативно е мал бројот на предлозите со кои е необично (или невозможно?) појавувањето со *што* во релативното надоврзување (*искрај, насред, одавде, оданде, оттаде* и сл.). Предлозите што можат да се јават во релативното надоврзување се далеку повеќе на број, а меѓу нив има и такви (како што се предлозите *при* и *со*) што се одликуваат со висок степен на фреквенција во ваква употреба.

Во продолжение наведуваме примери со предлози што можат да се јават, но не се јавуваат многу често во рамките на релативното надоврзување:

(80) *Во училиштата некои наставници веќе работат со компјутери,* ***без што*** *нема современо образование барем во некои области.*

(81) *Велат дека повторно ќе отпатува,* ***во што*** *јас лично се сомневам.*

(82) *Во преговорите требаше да се надминуваат низа несогласувања, да се отстрануваат низа пречки,* ***врз што*** *дојде болеста на претседателот.*

(83) *Ние сакаме да бидат задоволени интересите на сите,* ***до што*** *се доаѓа со долги преговори и со отстапки.*

(84) *Се зборуваше за успесите во претходните години,* ***зад што*** *стоеше настојувањето да се намали горчливиот вкус на овогодишниот низок пласман.*

(85) *Дури на крајот се согласија да ги разгледаат плановите за издавачката дејност во идната година,* ***заради што*** *и бевме собрани.*

(86) *Решивме да собереме парична помош,* ***кон што*** *се приклучија и другите.*

(87) *Очекуваа да бидат убаво пречекани и да им се укаже извесно внимание,* ***место што*** *доживеаја големо понижување.*

(88) *На секоја страница во оваа книга станува збор за страдања,* ***низ што*** *се насетува настојувањето да се бара казна за виновникот.*

(89) *Претседавачот ги замоли да ја определат височината на хонорарот,* ***околу што*** *се разви долга и мачна дискусија.*
(90) *Беше прогласен за најдобар,* ***покрај што*** *му беше доделена и стипендија.*
(91) *Еден ден таа се спакува и си отиде,* ***пред што*** *имаше долг разговор со таткото.*
(92) *Со својата непромисленост таа многу ги навреди старите,* ***преку што*** *тие и до денес не можат да преминат.*
(93) *Таму е сѐ во хаос, се растура или се краде,* ***против што*** *никој не се бори.*

Меѓу горните примери – од (80) до (93) – има и такви што можат да се окарактеризираат како „неприродни" или како „непотребно компликување на изразот". Ова може да се однесува особено на примерите: (87), (91) и (93). Освен тоа, како и во врска со оние предлози што се примаат како неприфатливи во релативното надоврзување, овде има такви случаи кога предлогот тешко се ослободува од своето конкретно значење. Таков е случајот со предлогот од примерот (82).

Можности за некои поопшти изводи во врска со употребата на *што* со предлози во рамките на овој тип релативизација наоѓаме кај предлозите што се среќаваат почесто, и тоа:

**А**. *Предлогот ЗА*

Широката употреба на предлогот *за*, како и различните односи што можеме да ги изразиме со него, доведуваат до интересна разнообразност на примерите со релативно надоврзување во кои *што* се јавува со овој предлог.

а. Така, предлогот *за* се јавува во релативна делреченица чиј предикат е претставен со глаголи од сферата на говорните активности на човекот, употребени и во преносна смисла, како во примерот:

(94) *Управата своеобразно располагаше со буџетот,* ***за што*** *сведочеа и отворените пијанки во домаќинството.*

За овој пример можеме да ги наведеме следните парафрази:

(94а) *Управата своеобразно располагаше со буџетот, а за тоа сведочеа и отворените пијанки во домаќинството.*

(94б) *И отворените пијанки во домаќинството сведочеа за тоа дека управата своеобразно располага со буџетот.*

(94в) *И отворените пијанки во домаќинството сведочеа за своеобразното располагање со буџетот од страна на управата.*

Во согласност со валентноста на глаголот *сведочи,* релативниот сврзувачки збор *што* во (94) врши функција на предлошки објект, како и анафорската заменка *тоа* во (94а), декларативната дел-реченица во (94б) и именската група добиена со номинализација на глаголот *располага* од првата дел-реченица (главна во релативното надоврзување): (94в).

Други примери:

(95) *Темата вистина побуди видливо интересирање,* ***за што*** *зборува... бројот на учесниците во дискусијата.*

Парафраза:

(95а) *Бројот на учесниците во дискусијата зборува за тоа дека темата вистина побудила видливо интересирање.*

Се разбира, можеме да сретнеме и перифрастични предикати, како во примерот:

(96) *Положбата на работниците е втората страна на сè поизразената појава на брзо и неконтролирано збогатување на поединци,* ***за што*** *стана збор и на конгресот.*

(96а) *И на конгресот стана збор за тоа дека е положбата на работниците втората страна на... збогатувањето на поединци.*

Како што може да се забележи, наспрема сите наведени примери се јавува и парафраза во вид на декларативна реченица со сврзникот *дека*.

б. Интерпретација со декларативна реченица со сврзникот *дека* е можна и со други перифрастични предикати, на пример со глаголот *води: сметка, грижа* и сл.

(97)...*основната причина за ваквата состојба лежи во диспропорциите меѓу производството и потребите на пазарот,* ***за што*** *иднана година мора да се поведе повеќе сметка.*

(97а) *Идната година мора да се поведе повеќе сметка за тоа/фактот дека основната причина за ваквата состојба лежи во диспропорциите меѓу производството и потребите на пазарот.*

в. Во согласност со значењето на цел, намена, предназначеност што се изразува, меѓу другото, и со именски групи воведени од предлогот *за*, во рамките на релативното надоврзување почесто се јавуваат примери што можат да добијат парафрази со *да*-конструкција.

Примери:

(98) ...*треба да се заострат критериумите за членување во Здружението на новинарите на Македонија,* ***за што*** *енергично ќе се залага републичкиот одбор.*

(98а) *Републичкиот одбор енергично ќе се залага за тоа да се заострат критериумите...*

(98б) *Републичкиот одбор енергично ќе се залага за заострување на критериумите...*

(99) ...*во вакви услови... добива... вредност ставот на неврзаните... Генералното собрание на ОН што поскоро да усвои нова декларација за недопустливоста на странска интервенција...,* ***за што*** *се залагаше и се залага оваа земја.*

(99а) *Оваа земја се залагаше и се залага за тоа Генералното собрание... што поскоро да усвои...*

(100) ...*пченицата и јачменот мошне добро се развиваат,* ***за што*** *придонесе благата зима.*

(100а) *Благата зима придонесе за тоа пченицата и јачменот мошне добро да се развиваат.*

(101) *...алжирската страна изрази желба нашите градежници да ги преземат и тие работи,* ***за што*** *ќе се преговара дополнително.*
(101а) *Дополнително ќе се преговара за тоа нашите градежници да ги преземат и тие работи.*
(102) *Играме со топка и ловиме риби,* ***за што*** *немаме доволно стрпливост.*
(102а) *Немаме доволно стрпливост за тоа да ловиме риби.*
(102б) *Немаме доволно стрпливост за ловење риби.*

Парафразите (102а) и (102б) покажуваат дека за да се одговори на барањето за прецизност на изразот треба да се каже: *се обидуваме да ловиме риби.*

(103) *Здравствените организации се задолжени да примаат дополнителен број приправници,* ***за што*** *се обезбедени и средства.*
(103а) *Обезбедени се и средства за тоа здравствените организации да примаат дополнителен број приправници.*

д. Во рамките на оваа група примери постои можност некои од нив да добијат парафраза во вид на декларативна реченица со *што*:

(104) *Јусиќ ја изведе својата шансона како мала музичка драма,* ***за што*** *публиката му се оддолжи на најубав начин.*
(104а) *Публиката му се оддолжи на Јусиќ на најубав начин за тоа што ја изведе својата шансона како мала музичка драма.*

Јасен е овде причинско-последичниот однос меѓу дејствата.

**Б**. *Предлогот НА*

а. Овој предлог може да се јави пред сè во граматичка функција, за воведување индиректен објект, на пример:

(105) *...постои сериозно сомневање дека е можно да се лишат од слобода киднаперите, а да не се доведат со*

*тоа во опасност животите на патниците и екипажот,* ***на што*** *треба да се посвети најголемо внимание.*

Како што може да се види, во примеров не се јавува кратка личнозаменска форма за индиректен објект со која би требало да се изврши удвојување на објектот. Сепак, примерот не се прима како наполно неприфатлив затоа што постои можност за толкување на *на што* како предлошки објект.

б. Предлогот *на* воведува и предлошки објект:

(106) *Во правописот овие придавки категорично се третираат како вистински сложенки,* ***на што*** *ќе се задржиме понатаму.*

Парафрази:

(106а) *Понатаму ќе се задржиме на тоа дека во правописот овие придавки категорично се третираат како вистински сложенки.*

(106б) *Понатаму ќе се задржиме на тоа што во правописот овие придавки се третираат како вистински сложенки.*

(106в) *Понатаму ќе се задржиме на категоричниот третман на овие придавки во правописот како вистински сложенки.*

Парафразите јасно покажуваат дека е за овој предлог во ваква употреба основно предметното значење.

в. На предметното значење, меѓутоа, може да се надоврзе и некое друго: со нијанса на временско сопоставување на дејствата, односно со нагласување на последователност на двете дејства се одликуваат следните примери:

(107) *...останува уште Л.М. да раскплеска, поведувајќи ги останатите на повторен аплауз,* ***на што*** *директорот станува... и лесно се поклонува.*

(108) Т*аа долго и топло зборуваше за нашата генерација,* ***на што*** *јас ѝ се заблагодарив од името на сите.*

(109) *Претседателот С. рече дека... САД ги одржале сите ветувања,* ***на што*** *американскиот претседател одговори дека никогаш не дава ветувања во празно.*

г. Предлогот *на*, освен горното, се јавува и во рамките на изрази од типот: *како последица на што; во резултат на што...* и сл., во чии рамки именките го експлицираат односот меѓу дејствата во двете дел-реченици, на пример:

(110) *Комисијата на ОЛА вршејќи анализа и споредување на дијалектниот материјал констатира дека одделни прашања во квестионарот различно се толкуваат во одделни центри,* ***во резултат на што*** *се добиени и несоодветни одговори.*

Односот меѓу дел-речениците е причинско-последичен: причината се наоѓа во главната дел-реченица, а во релативната дел-реченица резултатот, односно последицата. Специфичноста, пак, на релативното надоврзување наспрема прилошкоопределбените реченици се состои во задолжителното укажување на тоа каде се наоѓа причината, а тоа се прави со релативниот сврзувачки збор.

**В**. *Предлогот ОД*

а. Предлогот *од*, во рамките на релативното надоврзување се јавува пред сè во примери во кои доаѓа до израз причинско-последичен однос меѓу двете дел-реченици. Предлогот и релативниот сврзувачки збор (*од што*) сигнализираат дека причината се наоѓа во главната, а последицата во релативната дел-реченица, при што се инсистира на последицата. *Од што* може да се третира како прилошка определба за причина, но исто така и како предлошки објект.

Примери:

(111) *Секуле тогаш беше ранет во ногата,* ***од што*** *остана накуц.*

(111а) *Секуле остана накуц од тогашното ранување во ногата.*

(111б) *Секуле остана накуц од тоа што беше тогаш ранет во ногата.*

Парафразата (111а) изразува повеќе нијанса на временско сопоставување на дејствата, што е во врска и со употребата на *од* и за изразување временски односи (*од тогаш-оттогаш*).

(112) *Настанува страшна мешаница,* ***од што*** *едното коше се издига во воздухот како балон.*

(112а) *Едното коше се издига во воздухот како балон од тоа што настанува страшна мешаница.*

(112б) *Од страшната мешаница едното коше се издига во воздухот како балон.*

(113) *Фатила страшна болест,* ***од што*** *испркале сите коњи и волови.*

(114) *...плампаа толку груди зборови,* ***од што*** *ми се смачи.*

б. Предлогот *од* се јавува и во контексти во кои се зборува за количество, а специфично за овие примери е дека релативниот сврзувачки збор се однесува на именската група што содржи бројна определба, а не на целата главна дел-реченица:

(115) *Во изминатите пет години кај нас беа регистрирани 10 000 пожари,* ***од што*** *половината се случиле на објектите во општествениот сектор.*

(116) *Годинава е планиран извоз од 1,2 милиони хектолитри во вредност од 68 милиони долари,* ***од што*** *две третини ќе се пласираат на конвертибилниот пазар.*

И во (115) и во (116) од што може да се замени или со: *а од тоа*, или пак со: *од кои*.

**Г.** *Предлогот ПО*

Овој предлог се јавува овде во реченици што можат да добијат темпорална интерпретација, на пример:

(117) *Против таквите трговци, кои длабоко забраздиле во нечесноста, нормално се води истрага,* ***по што*** *се подигнува и обвинителен акт.*

Можна парафраза на оваа реченица е:

(117а) *Против таквите трговци се подигнува и обвинителен акт откако се води истрага.*

(118) *Прво заишштеа зурлите*, ***по што*** *гласно се огласија тапаните.*
(119) *Во продолжение на програмата настапи КУД „Н. Н. - Б.“,* ***по што*** *слушателите имаа можност да проследат предавање.*
(120) *Тој тоа одби да го направи,* ***по што*** *набрзо беше сменет од функцијата...*

### **Д.** *Предлогот ПОРАДИ*

Предлогот *поради* се одликува со тесна специјализација: воведува именска група со која се именува причина за некое дејство или настан. Во рамките на релативното надоврзување, релативниот сврзувачки збор заедно со предлогот укажува на тоа дека причината за дејството во релативната дел-реченица се наоѓа во главната.

Примери:
(121) *Дознавме дека му е исчашено рамото,* ***поради што*** *е задржан на лекување.*

Наспрема овој пример стои парафразата:
(121а) *Задржан е на лекување поради тоа што му е исчашено рамото.*
(122) *Местото беше нерамно, со трапови и раздробени камења,* ***поради што*** *тој одеше претпазливо.*
(123) *Ваквите резултати се добри, но вработените не се целосно задоволни со нив,* ***поради што*** *се преземени мерки за нивно зголемување.*

### **Ѓ.** *Предлогот ПРИ*

Предлогот *при* се среќава во голем број примери со релативно надоврзување.

Како што е познато, во современиот јазик предлогот *при* им отстапил место на некои други предлози (*кај, под, пред, спрема* и сл.). Сепак, постојат контексти во кои овој предлог се јавува често и тие, по правило, му припаѓаат на стандардниот, писмен јазичен израз. Овде

спаѓа и релативното надоврзување. Наспрема *при што* од релативното надоврзување стои *а при тоа* во спротивна независносложена реченица, а наспрема ова доаѓа прилогот *притоа*. Од друга страна, *што* може да се замени со глаголска именка наспрема личноглаголска форма во главната дел-реченица. Така се доаѓа до уште еден вид употреба во која *при* се јавува исто така често: *при* + глаголска именка.

Честата употреба на предлогот *при* во рамките на релативното надоврзување може да се должи на релативната лабавост на врските што ги воспоставува тој, како и на широката скала од значења во односите што може да ги покрие. Така, *при* во релативното надоврзување се јавува пред сè со дејства што се одвиваат истовремено.

Примери:

(124) *Општа класификација на дијалектната лексика што ја среќаваме кај споменатите автори ќе направиме според граматичкото значење на зборовите,* ***при што*** *ќе се согледаат и фонетските, морфолошките и донекаде зборообразувачките разлики наспрема литературната норма.*

Со оглед на паралелноста на дејствата, овде е можна парафраза со предлогот и глаголска именка изведена од глаголот во главната дел-реченица:

(124а) *При правењето класификација на дијалектната лексика ќе се согледаат и фонетските, морфолошките и донекаде зборообразувачките разлики наспрема литературната норма.*

Можна е, се разбира, и парафраза со временска реченица:

(124б) *Кога ќе направиме општа класификација на дијалектната лексика..., ќе се согледаат и фонетските... разлики наспрема литературната норма.*

(125) *Изразена е идентичност на ставовите во поглед на натамошното јакнење на единството на неврзаните,* ***при што*** *посебно е истакната историската улога на Петтата конференција.*

(125а) *При изразувањето идентичност на ставовите... посебно е истакната историската улога на Петтата конференција.*

Парафразирањето може да оди и кон експлицирање на темпоралниот однос:

(125б) *Изразена е идентичност на ставовите..., а истовремено посебно е истакната историската улога на Петтата конференција.*

(126) *Р.И. направи генерациски пресек на современата македонска поезија,* ***при што*** *нагласи дека двајцата поети заземаат видно место и во современата југословенска литература.*

(126а) *При правењето генерациски пресек на современата македонска поезија, Р.И. нагласи дека двајцата поети заземаат видно место и во современата југословенска литература.*

(126б) *Правејќи генерациски пресек на современата македонска поезија, Р.И. нагласи дека двајцата поети заземаат видно место и во современата југословенска литература.*

(127) *Поместувањата на цените се вршат селективно,* ***при што*** *еден од критериумите е – влијанието на девалвацијата врз одредена гранка.*

(127а) *При вршењето селективно поместување на цените еден од критериумите е – влијанието на девалвацијата врз одредена гранка.*

(128) *Стопанскиот собор ја усвои долгорочната програма за развиток на шумарството,* ***при што*** *беше речено дека намалената потрошувачка на огревно дрво налага изградба на преработувачки капацитет кој може да ја апсорбира отпадната и неквалитетна дрвна маса.*

(129) *Исто така стануваше збор и за други области од соработката,* ***при што*** *беше пројавена желбата таа да се проширува и унапредува.*

Од интерпретациите на примерите јасно произлегува дека дејството во главната дел-реченица ги создава

условите, го претставува амбиентот, фонот, основата за дејството во релативната дел-реченица.

Освен временската поврзаност на дејствата, во речениците со *при што* можат да се сретнат и други нијанси во значењето на односите меѓу двете дел-реченици, а има можност и од употреба на предлогот само со значење на додавање, придавање, односно примери во кои со *при што* се врзуваат дејства тематски поврзани меѓу себе.

Примери:

(130) *...работниците на „Мебел" се повеќе заинтересирани за прекувремена работа во своја режија,* ***при што,*** *со пониски цени за услугите, ѝ конкурираат на својата организација.*

(131) *...во нашиот јазик има многу позајмени фразеолошки изрази,* ***при што*** *се заема само нивната внатрешна страна.*

Овој пример е на границата на прифатливоста затоа што во главната дел-реченица се констатира една состојба, а во релативната се прави чекор назад кон процесот на создавањето на таа состојба. Реченицата (131) ни покажува, меѓу другото, колку различни содржини можат да бидат поврзани со *при што*, што секако се должи на карактерот на овој предлог.

(132) *Така во овој говор не постои звуковна разлика меѓу зборовите лаги и лаѓи и куќи и куки,* ***при што*** *и во овата пара зборови се слуша ќ одн. ѓ.*

(133) *Тие придобиваат најчесто диференцирани значења, но можат да се јават и како синоними,* ***при што*** *јазичната практика ќе оди нужно кон укинување на тоа двојство.*

### Е. *Предлогот СО*

Со своето основно значење, како и со својата стилска неутралност, предлогот *со* си обезбедил важно место во групата на предлозите што се одликуваат со широка

употреба во релативното надоврзување. Може да се каже дека, по правило, предлогот и релативниот сврзувачки збор вршат функција на предлошки објект во релативната дел-реченица, па како можни парафрази се јавуваат и декларативни реченици. Од друга страна, меѓу дејствата на двете дел-реченици може да биде воспоставен однос причина-последица, временски или начински однос и сл.

Примери:

(134) *Мостот на Елешка Река беше оспособен,* ***со што*** *беше воспоставен сообраќајот кон Скочивир.*

(134а) *Со оспособувањето на мостот на Елешка Река беше воспоставен сообраќајот кон Скочивир.*

(134б) *Сообраќајот кон Скочивир беше воспоставен со тоа што беше оспособен мостот на Елешка Река.*

(135) *Италијанската крајна десница доби нова партија,* ***со што*** *и формално се расцепи.*

(135а) *Со добивањето нова партија, италијанската десница и формално се расцепи.*

(135б) *Италијанската десница и формално се расцепи со тоа што доби нова партија.*

(136) *Инвестициите ќе бидат вложени во индустријата и земјоделството,* ***со што*** *ќе се создадат услови за забрзан развиток во овие области.*

(137) *Да беше усвоен предлогот на домашните рафинерии, нашиот бензин ќе поскапеше за уште еден динар,* ***со што*** *по цената на ова гориво би биле на самиот европски врв.*

Примерот (137) се одликува со тоа што релативниот сврзувачки збор во него се однесува само на главната дел-реченица од претходната условна, со што се ограничува можноста од парафрази од типот на (135а) и (135б).

На овој, се надоврзува следниот пример:

(138) *Планира идната година да оди на акција во Војводина,* ***со што*** *ќе може да се пофали дека доброволно работел во сите републики и покраини.*

Во случаи на номинализации, релативниот сврзувачки збор може да се однесува на именска група што може да се парафразира со *да*-конструкција:

(139) *...тој инсистираше на описот на процеси наспроти објекти, со што би се избегнала прескриптивноста.*

Јасно е дека релативниот сврзувачки збор не се однесува на личната глаголска форма туку на именската група *описот*, која претставува резултат на процес на номинализација:

(139а) *Тој инсистираше на тоа да се опишуваат процеси а не објекти,* ***со што*** *би се избегнала прексиптивноста.*

## β. РЕЛАТИВНАТА ДЕЛ-РЕЧЕНИЦА ВО ИНТЕРПОЗИЦИЈА

Примерите со вметнати релативни дел-реченици во рамките на овој тип релативизација кажуваат по нешто во врска со карактерот на релативното надоврзување. Така, како неутрален ред на дел-речениците во релативното надоврзување се смета оној во кој е релативната дел-реченица на втора позиција, што е во согласност со дефиницијата за овој тип релативни реченици и со анафорско-сврзничкиот карактер на релативниот сврзувачки збор.

Врз основа на тоа дали е *што* употребено за укажување station наназад во текстот или не, примерите со релативната дел-реченица во интерпозиција можеме да ги поделиме на две групи:

**А**. Групата со релативната дел-реченица во интерпозиција, а со *што* употребено со анафорска функција е поголема. Овие случаи, всушност, се вклопуваат во неутралната употреба на *што* во релативното надоврзување, а се разликуваат само по тоа што релативната дел-реченица се јавува токму зад оној комплекс или дел од главната дел-реченица на кој се однесува.

а. Така, во рамките на речениците со едно предикативно јадро, релативната дел-реченица со *што* може да се јави зад групата на подметот, зад прилошка определба или предлошки објект, како и зад предикативна определба што се однесува на целата реченица, а тоа значи – на подметот во неа. На пример:

(140) *Економската ситуација и неопходноста од спроведување на програмите за стабилизација,* ***за што*** *Претседателството искажа единствена оценка, стануваат и првостепено политичко прашање.*

(141) *Овој список на 197 лекови,* ***од што*** *добар дел се седативи, е направен врз основа на поранешните сознанија.*

(142) *Преку разни форми на соработка со индивидуалниот производител,* ***при што*** *ние ќе одиграме решавачка улога, многу земјоделски производи ќе му се доближат на потрошувачот.*

(143) *Судрена со потребата да се поправи оградата,* ***што*** *би чинело повеќе од милион долари, владата на Квинсленд решила таа да се урне.*

б. Релативната дел-реченица со *што* може да се јави интерполирана во една (зависно)сложена реченица, и тоа меѓу две дел-реченици:

(144) *...дури и да се исполнат надежите (****што*** *е многу ретко или практично неможно), сепак животов бил исполнет со тага.*

(145) *Ако е неговата постапка резултат на умно пореметување,* ***што*** *не е исклучено, нема тука, се разбира, негова вина.*

(146) *Доколку е тој изразен со придавка,* ***што*** *е редок случај, може да стои пред и по именката.*

Следниов пример заслужува да биде изделен барем како илустрација на можноста за надоврзување на релативните дел-реченици и тоа во рамките на една сложена реченица:

(147) *Податокот дека во постска Струга годинава допатуваа гости од уште четири земји – Кина, Сирија,*

*Јордан и Замбија,* ***со што*** *бројот на земјите учеснички се зголеми на 38, што претставува максимум во 19-годишното постоење, сам по себе говори за нејзината светска афирмација и значење.*

**Б**. Далеку поретко се среќаваат случаи во кои релативната дел-реченица се јавува пред онаа група или онаа дел-реченица на која се однесува. Овие примери се стилски обележени, а *што* функционира како т.н. антиципирана анафора, со која се постигнува поголема динамика и стегнатост на изразот.

Примери:

(148) *Младата жена,* ***што*** *не било чуено ни видено дотогаш, избега преку граница...*

(149) *...пословицата се употребува,* ***што*** *е, впрочем, обично за пословичните изрази, во пренесно значење...*

(150) *Или –* ***што*** *е само поинаку речено – затврдувањето на мекото л во нашиот јазик не отишло до крај.*

Примерот (150) навестува дека има можности за појава на релативната дел-реченица во препозиција, што е обично кај другите типови релативизација.

Овде можеме да кажеме дека *што* се јавува во воведни дел-реченици од два вида, а и двата можеме да ги третираме како фразеологизирани конструкции. Тоа се:

а. конструкциите од типот: *што е уште поважно/подобро/потешко/полошо...*

б. изразот: *што се однесува на/до/за...*

Воведните дел-реченици наведени под а., како тип можат да се третираат и како хомоними на зависни дел-реченици зашто го реализираат само зависниот дел на една зависносложена. Сепак, тие ѝ припаѓаат на синтаксата на текстот, зашто е јасно дека придонесуваат за неговата кохезија.

Изразот наведен под б., како што е познато, претставува средство на актуелното расчленување на реченицата: со него се изделува темата, па на тој начин ремата уште повеќе се истакнува.

## РЕЛАТИВНО НАДОВРЗУВАЊЕ СО *КОЕ(ШТО)*

Како што беше речено на почетокот, релативните сврзувачки зборови *што* и *кое(што)* во рамките на релативното надоврзување се наполно рамноправни. Ова е во полза на релативниот сврзувачки збор *што*, кој овде може да се врзе со предлози, значи не мора, како апсолутниот релатив *што* да се јавува во комплементарна дистрибуција со *кој(што)* во функции за чие сигнализирање се бара присуство на предлог. Горниот факт (можеби) придонесува за тоа примерите со *кое(што)* при релативното надоврзување да бидат помалку на број, но од друга страна, тие покажуваат некои особености што не се среќаваат во релативното надоврзување со *што*. Што се однесува на втората компонента на овој сврзувачки збор, таа е обично изоставена.

### α. РЕЛАТИВНАТА ДЕЛ-РЕЧЕНИЦА ВО ПОСТПОЗИЦИЈА

**А**. *Кое(што)* пред сè се јавува во функција на подмет во релативната дел-реченица:

(151) *Прошаран сум всушност одамна, сребреникаворус,* ***кое*** *не ми задава грижа.*

(152) *Во нив нарацијата е наситена со една умерена чувствителност,* ***кое*** *го прави впечатокот целосен...*

(153) *И во таа смисла Р.Ж. дојде до половичен излез, до половичен резултат,* ***кое****... се одрази негативно на неговите поетски можности.*

(154) *Групата на Сандански... организираше дури и бојкот на бугарските стоки во Македонија,* ***коешто*** *никогаш не се спроведувало од некое иредентистичко движење.*

(155) *Тој најдиректно влијае за подобрување циркулацијата на крвта и го продлабочува дишењето,* ***кое*** *овозможува брзо и адекватно тонизирање на организмот.*

(156) *Иако не предизвикува никаква несреќа, тој ќе биде суспендиран,* ***кое*** *ќе предизвика вистинска мешаница меѓу членовите на неговото семејство.*

Во поглед на изборот меѓу *што* и *кое(што)* во релативното надоврзување, интересен е следниот пример, во кој по три декларативни дел-реченици, од кои две воведни со декларативното *што*, се јавува релативна дел-реченица воведена со кое:

(157) *Не ѝ пречело што Ј. тогаш мислел дека ѝ се нашол при рака во еден пресуден момент од нејзиниот живот, и што се вљубил во неа,* ***кое*** *наскоро довело до брак.*

**Б.** *Кое(што)* се јавува во функција на директен објект во релативната дел-реченица, придружено од соодветната кратка личнозаменска форма, како знак за удвојување:

(158) *Се смееше, го натера стариот Ц. да ѝ ги кажува имињата на ѕвездите,* ***кое*** *тој го правеше многу сериозно.*

(159) *Важно е исто така да се спомене дека Климент уште неполна година по доаѓањето во бугарската престолнина – ја напушта и доаѓа во Македонија,* ***кое*** *го сторува и Наум по неколку години.*

(160) *Оттука тој сметаше дека е најприродно и најправедно токму во рамките на деценијата што следуваше по таа година да ја побара најсигурната почва за својот избор,* ***кое****, впрочем, и досега постојано го правеше.*

**В.** Во функција на предлошки објект или на прилошка определба, *кое(што)* се јавува почесто со следните предлози:

а. *ЗА*. Овој предлог во рамките на овие примери најчесто воведува предлошки објект:

(161) *Македонските социјалисти што стоеја на позиции за помагање на националното движење и во новосоздадената ситуација не се одрекоа од своите познати, поранешни ставови,* ***за кое*** *сведочи „Отвореното писмо".*

(162) *...клекнала по примерот на своите другарки католикинки и се прекрстила,* ***за кое*** *татко ѝ не смеел да узнае.*

(163) *Не знаеле дали после Крсте не бил земен во интернатот,* **за кое** *може да се мисли тргнувајќи од неговото подоцнежно пишување.*
(164) *...од деминутивните, аугментативните или хипокористичните форми тешко може да се претскаже родот на основните форми,* **за кое** *ни сведочат немските деминутиви.*

Предлогот *за* може да воведува и прилошка определба за причина:

(165) *Бино плукна во нив и му ја окара мајката на предавникот Дима,* **за кое** *овој му удри една преку очи.*

б. *НА*. Од повеќето видови употреба на овој предлог овде ја илустрираме неговата функција на воведувач на предлошки објект:

(166) *Се запреа пред него сосем мирно како под шарени чадори,* **на кое** *потсетуваа бовчите.*

в. *ПО* воведува прилошка определба за време, а хронологијата на дејствата е: дејството во релативната дел-реченица е постериорно спрема она од главната:

(167) *С.М. заедно со сообраќајната милиција изврши увид,* **по кое** *донесе решение за притворање на возачот на камионот, кој управувал со товарното возило под дејство на алкохол.*

г. *ПОРАДИ* воведува прилошка определба за причина, со која истовремено се укажува на тоа дека експликацијата на таа причина се наоѓа во главната дел-реченица:

(168) *Паѓа дожд, а јас стојам на горната палуба, кога туѓата девојка... преоѓа преку мовчето, со багажот во обете раце,* **поради кое** *не може да ми мавта.*

д. *ПРИ*. Во примерите за релативно надоврзување со овој предлог станува збор или за паралелни дејства или пак за просто приклучување на релативната дел-реченица кон главната:

(169) *Дозволил да му се урне скап објект,* **при кое** *загинале двајца луѓе.*
(170) *Имаме, значи, паралелизам во употребата на видската форма,* **при кое** *не се засега во суштината на значењето на пословичниот израз...*

(171) *Имаме, значи, посебен случај на стилска употреба..., **при кое** употребата на негираниот императив од перфективен глагол... е пообична.*
(172) *Резултатот од таквиот однос е богат огномет од распенет т.н. лирски речник, **при кое** зборовите одѕвонуваат во празно...*

ѓ. *СО.* Со овој предлог се воведува предлошки објект:
(173) *Во организациите... значително е зголемен бројот на работниците, **со кое** е направен силен пробив во промената на класносоцијалната структура.*

## β. РЕЛАТИВНАТА ДЕЛ-РЕЧЕНИЦА ВО ИНТЕРПОЗИЦИЈА

Како и *што, кое(што)* може да воведува и вметната дел-реченица.

а. Дел-реченицата со *кое(што)* се надоврзува на група во рамките на речениците со едно предикативно јадро:
(174) *Во секој случај, мошне оптоварената електрична мрежа во оваа населба, **кое** го потврдуваат и честите прегорувања на кабли и трафостаници, не би смеела уште повеќе да се оптоварува.*

б. Дел-реченицата со *кое(што)* се јавува во рамките на зависносложена реченица:
(175) *Кога се ослободив од него, **кое** мислев дека е добро да го направам без да ги продолжувам објаснувањата, бев многу вознемирен од тие две околности земени заедно.*
(176) *„А сега, волку", рече тој, „пред да те отепам како кое и да било друго животно – **кое** сум со намера да го сторам и за кое те врзав, сакам добро да те видам и добро да те изнатепам!".*
(177) *Во македонскиот јазик, во кој литературниот превод е направен многу подоцна, **поради кое** би можеле*

*да очекуваме целосно напуштање на употребата на негираниот имперaтив од перфективниот глагол, имаме ваква состојба...*

## ОСОБЕНОСТИ СВРЗАНИ СО РЕЛАТИВНОТО НАДОВРЗУВАЊЕ

### *I.*

Особеностите што ги среќаваме кај релативното надоврзување се должат, во основата, на комплексниот карактер на функциите на релативните сврзувачки зборови воопшто: како што споменавме, тие вршат и сврзничка и анафорска функција, и функција на членови на релативната дел-реченица. Ова го прави релативното надоврзување крајно економичен начин на изразување, но истовремено бара поголем ментален напор за правилно оформување на реченицата.

Во практиката се јавуваат случаи на површинско појавување на сврзничката или на анафорската функционална компонента на релативниот сврзувачки збор. Во овие случаи зборуваме за редундантна употреба на сврзникот *а* и на анафорската заменка *тоа*.

Примери:

(178) *Верувам дека ќе го победиме,* ***а со што*** *ќе му се реваншираме за есенскиот пораз.*

(179) *Жртвував уште ден и половина за да го убедам* ***X****. дека не е во прашање побуна, туку дека неговиот брат просто не можел да ја издржи таа клима,* ***а кое*** *мене ми беше наполно јасно.*

Сепак, има случаи кога појавата на сврзникот *а* се прифаќа како последица на потребата таа релативна дел-реченица да се оддели и да се нагласи:

(180) *Морам да соопштам дека членот 278 се однесува за бранител што го нарушува процесот,* ***а што*** *овде не е случај.*

За стандарниот јазик, далеку потешко прифатливи се примерите во кои се јавува анафорска заменка покрај релативниот сврзувачки збор:
(181) *Горделивиот човек ги вложи сите напори да личи на својот омилен цвет со темната и строга елеганција на својот костум,* ***што во тоа*** *наполно успеа.*

Како што се гледа, овде не се работи само за редундантна употреба на анафорската заменка, туку се заборавило на фактот дека *што* во релативното надоврзување може да се врзе со кој било предлог, па и со предлогот *во*:
(181а) *Горделивиот човек ги вложи сите напори да личи на својот омилен цвет...,* ***во што*** *наполно успеа.*

За жал, во јазикот на нашиот печат се среќаваат и примери за немотивирана употреба на релативниот сврзувачки збор. Ваквата појава е карактеристична за јазикот на необразовани говорители што настојуваат да му дадат на својот израз таков вид што ќе ги претстави во поубава светлина.

Наведуваме два примера:
(182) *Во републичкиот совет денес се вработени четириесет и два работника, а заедно со оние од струковите синдикати 64,* ***што,*** *во однос на поранешните години, бројот на вработените е далеку намален.*
(183) *Истакнувајќи го ова, треба да се одбележи и тоа дека повеќето теми ги подготвија самите студенти,* ***што*** *од своја страна се гледа дека студентите се вклучени во научно-истражувачката работа на своите факултети.*

*II*

На придавскиот карактер на заменката *кој, која, кое, кои* се должи и нејзината употреба како определба на центар-именка или збор со именска функција. Ваквите случаи се среќаваат во релативните реченици со релативизирани именски групи (Прочитав *една книга, во која книга...*) и тоа во случаите кога постои можност поради

прекинатата врска, да не биде јасно која е релативизираната именска група, како во примерот:

(184) *Според тоа, ми се чини, може да стане збор за* ***влијанието*** *на етнографската програма на Р. врз создавањето на „Веда Словена", само на релацијата: делата на Р. и Ј.Г.,* ***при кое влијание*** *В. врши улога на обилна техничка трансмисија.*

Во рамките на релативното надоврзување, пак, релативниот сврзувачки збор *кој, која, кое, кои* се јавува со именки (именски зборови) што претставуваат експликација на предметот на релативизацијата и овде, природно, најчесто се јавува заменската именка *нешто.*

Примери:

(185) *Овдека мораме да го спомeнеме и извонредниот превод,* ***на кој начин*** *оваа проза му е доближена на младиот читател од српскохрватското подрачје.*

(186) *Старата жена му ги остави сите пари на Домот,* ***со која постапка*** *ги возбуди своите роднини.*

(187) *Синоќа во 19 часот почна воената вежба, која траеше до денес во 12 часот,* ***за кое време*** *одекнуваа експлозии од разновидно оружје.*

(188) *На овој начин ние дојдовме до прилично богат фонд на деривати...,* ***кое нешто****... дава можност да се постигне поставената цел.*

(189) *Во таа смисла „Под усвитеност" значи непосредно продолжување на „Окопнети снегови",* ***кое нешто*** *се согледува дури и во некои слични ситуации... во одделни раскази од првата книга на Д.С.*

(190) *Во овој пример сме должни да ги примиме одредниците на изборот..., зашто тие се должат на намерата да се популаризира современата југословенска поезија...,* ***кое нешто****... претставува значаен чекор напред...*

(191) *Се смета дека суфиксот -аш... отпрвин се користел за изведување на хипокористични имиња од словенските антропономастички композиции, а дека подоцна послужил за образување на хип. форми и од христијански едноосновни имиња,* ***кое нешто****, впрочем, го покажуваат и нашиве примери.*

(192) *Со текот на времето косата го губи својот пигмент и остануваат само бели влакна,* ***кое нешто*** *жените го сметаат за симбол на староста.*

*III.*

На крајот ќе ги споменеме и сврзувачките зборови карактеристични за споредбените релативни реченици. Се покажува, имено, дека барем некои од нив можат да се сретнат употребени во релативните реченици што можат да се толкуваат како подвид релативно надоврзување, на пример:

(193) *Се плашат да не дојде до немири и жртви,* ***каков што*** *беше* ***случајот*** *во Романија.*

(194) *Ќе мора одново да одговара на грубите напади,* ***како што се случи*** *и со неговиот претходник.*

## ЗАКЛУЧНИ БЕЛЕШКИ

Релативното надоврзување го претставува крајниот тип релативизација, со највисок степен на независност меѓу дел-речениците. Што се однесува на функциите на релативните сврзувачки зборови, во најголем број случаи станува збор за: субјект, предлошки објект и прилошка определба (што е во зависност од предлогот со кој се јавува сврзувачкиот збор). Специфичноста на релативното надоврзување е во тоа што со релативниот сврзувачки збор се врши опредметување на дејството од главната дел-реченица, кое, такво, опредметено, може да се јави во сите синтаксички функции карактеристични за именката – наспрема дејството во релативната дел-реченица.

Како отстапување од неутралниот ред на дел-речениците, појавата на релативната дел-реченица во интерпозиција, а особено пред онаа група или дел-реченица на која се однесува, ги сигнализира можностите на јази-

кот за постигнување специјални стилски ефекти со редот на зборовите.

Бидејќи релативното надоврзување претставува карактеристика на стандардниот јазик, не можат да се прифатат примерите со немотивирана употреба на релативниот сврзувачки збор.

Одделно внимание привлекуваат примерите со релативниот сврзувачки збор *кој, која, кое*, не како центар, туку како определба на центар – именка. Причината за оваа употреба може да се разбере, но не мора да се прифати, односно да се препорача, зашто именките што се јавуваат со релативниот сврзувачки збор вака употребени се редундантни.

## *НЕШТО ЗА РЕЧЕНИЦИТЕ СО СВРЗНИКОТ ДЕКА*

Како што е познато, сврзникот *дека*, покрај другите, воведува и такви зависни дел-реченици кои по својот карактер претставуваат објекти на глаголот во главната. Оттука и именувањето на овие реченици како објектни. Во нашиот јазик *дека* е вклучен во групата на т.н. исказни (декларативни) или изјавни сврзници. Во оваа група спаѓаат уште и: *оти, да, како, што.*

Самиот факт што дел-речениците водени од *дека* се однесуваат пред сè на глаголот во главната дел-реченица дополнувајќи го, го привлече нашето внимание врз глаголските форми – поточно врз глаголските времиња што се јавуваат во главната и во зависната дел-реченица. Веднаш ќе нагласиме дека немаме намера да се задржуваме на сите глаголски времиња и начини што се јавуваат во ваквите сложени реченици, туку ќе ги разгледаме само оние случаи во кои сме забележале извесни колебања. Тоа се оние случаи кај кои дејството во главната дел-реченица се одвива во минатото и се изразува со форма за минато определено време, а глаголите како во зависната така и во главната дел-реченица се најчесто од несвршен вид. Дури и еден површен поглед фрлен врз материјалот со кој располагаме (од народната литература, потоа од постарите и од современите автори и од преводната литература) укажува на една доследност: кога во главната дел-реченица е употребено минато определено време, во подредната со *дека* се јавува сегашно,

идно или минато неопределено. Ги даваме примерите групирани според глаголското време во зависната дел-реченица:

а) сегашно време: *Потоа пак отидоха на суд, и судијата* **рече, оти*** *коњот* **е** *повреден* (К. Миладинов, Творби, 97); *Понекогаш пак* **се чинеше дека** *тоа* **е** *само некаква игра* (Б. Иванов, Црвено рондо); *Во тешката и замандалена потсвест* **сеќаваше дека е** *сето тоа неисказжливо задушливо, дека никаде* **нема** *ни една единствена можност ни отвор* (М. Крлежа, Избор – прев. Т. Димитровски); *Набљудувајќи го дискретно, таа* **стекна** *увереност* **дека се смирува** (П. Шегедин, Осаменици – прев. Бл. Корубин).

б) идно време: ... **мислеше дека** *догроба* **ќе** *ја* **колне** *Митанка* (В. Малески, Разбој); *Му* **вети** *дека* **ќе** *му* **обезбеди** *учење* (Б. Чушкар, Фантом); *Му* **се чинеше** *дека тие движења таа* **ќе** *ги* **разбере** (П. Шегедин, Осаменици).

в) минато неопределено: *А на Стојмира му* **се стори** *дека надврсникот веќе го* **прочитал** *паете, великодушно му проштава* (В. Малески, Разбој); *На Индијанецот не му* **пагаше** *на памет дека го* **победил** *адвокатот...* (Б. Травен, Белата роза – прев. М. Јовановски); *Мене ми* **зборуваше** *некој господин Баудиш дека со свои очи* **видел** *како медиумот виси во воздух* (К. Чапек, Одбрани раскази – прев. В. Јанева).

Изнесовме поголем број примери со цел да дадеме попрецизна илустрација на прашањето што нè интересира. Сметаме дека од примерите може да се заклучи оти глаголот во главната дел-реченица со својата форма (со глаголското време) го определува моментот на вршењето на дејството и во зависната, т.е. доволно јасно прецизира дека дејството на целата сложена реченица се однесува на минатото. Глаголот што оди со *дека* според тоа е слободен од таа „задача" и тој треба само да укаже на тоа дали дејството што го означува се случило пред, за

* Сврзникот *оти* е синонимен со *дека*.

време или по дејството на глаголот во главната дел-реченица. Значи, може да се каже дека кога глаголот во главната дел-реченица е во форма на минато (определено) време, глаголот во зависната, директно зависејќи од него, укажува само релативно на моментот во кој се одвивало дејството што го означува. Ако е тој глагол во форма на сегашно време – дејството е или извршено истовремено со дејството во главната (но во минатото – на што ни укажува формата на глаголот во главната), или пак трае до моментот на кажувањето; ако е глаголот во идно време – дејството на зависната ќе се изврши по дејството на главната, а ако е во минато неопределено време или се извршило пред дејството на главната, или (што е почест случај) ова време е употребено за прекажување.

Примерите на кои имаме намера да се задржиме во случајов, се одликуваат со тоа што покрај формата за минато определено време во главната, во зависната дел-реченица зад *дека* се јавува глагол кој е во истата форма т.е. во минато определено време, па и во минато-идно. Во најголем број овие примери се земени од еден превод од англиски и во извесна смисла можеме да ги толкуваме како директно пренесување на реченичните конструкции од овој јазик: ***Изгледаше дека тој дишеше*** *повеќе од другите луѓе и* ***дека*** *притоа* ***правеше*** *поголема бука; Имаше нешто прекрасно надежно воопшто во него и нешто што во исто време ми* ***шепотеше*** *дека тој никогаш* ***немаше да постигне*** *голем успех ниту пак ќе стане богат* (Ч. Дикенс, Големите исчекувања – прев. И. Ковилоска). Ќе се задржиме повеќе на првиот пример. Го разгледуваме таков каков што е даден во книгата. За подобро сфаќање сметаме дека треба да се направат неколку трансформации на овој пример и тоа почнувајќи од неговото „преместување" во сегашноста:

а) ***Изгледа*** *дека тој* ***дише*** *повеќе од другите луѓе.*

б) ***Изгледаше*** *дека тој* ***дише*** *повеќе од другите луѓе.*

в) ***Изгледа** дека тој **дишеше** повеќе од другите луѓе.*

г) ***Изгледаше** дека тој **дишеше** повеќе од другите луѓе.*

Ни се чини дека од овие четири алтернативи најмалку прифатлива е токму онаа што ја среќаваме во книгата. Во алтернативата под а) дејството е префрлено во сегашноста, на што ни укажува формата на глаголот во главната дел-реченица. Дејството во зависната се одвива истовремено и затоа глаголот е во форма за сегашно време. Во алтернативата под б) глаголот во главната е во минато определено време, со што дејството се префрла во минатото, така што оваа форма самата е доволно изразна во овој поглед. Глаголот во зависната со својата форма за сегашно време укажува на истовременоста на вршењето на дејствата. Алтернативата под в) ја сметаме за можна со забелешка дека значењето е за нијанса изменето – дејствата не се одвиваат истовремено: дејството на главната е префрлено во сегашноста, а зависната зборува за минато дејство. За последната алтернатива можеме да кажеме дека, имајќи го предвид сето она што го кажавме погоре, ни се чини непотребно и со глаголот во зависната да се укажува на веќе познатиот факт дека се работи за дејства што се одвиваат во минатото. Освен тоа, се чини дека овој пример не е во доволна мера стилски издржан и дека не е во духот на конструкцијата на ваквиот вид реченици во нашиот јазик да се повторува и прилично изразитата наставка *-ше.* На крајот, сметаме дека примерот треба да гласи вака: ***Изгледаше** дека тој **дише** повеќе од другите луѓе и дека притоа **крева** поголем шум.*

За вториот пример (*Имаше нешто прекрасно надежно во него и нешто што во исто време ми **шепотеше** дека тој никогаш **немаше да постигне** голем успех ниту пак **ќе стане** богат*) ако по ништо друго, барем по формата на глаголот зад сврзникот *ниту пак* можеме слободно да заклучиме дека е неправилно употребена фор-

мата за минато идно време од глаголот *постигне*. Овде сосем природно би очекувале форма за обично идно време: ...нешто што во исто време ми шепотеше дека тој никогаш *нема да постигне* голем успех...

Можеме да наведеме уште многу примери од ваков вид во кои треба да се интервенира на истиот начин како што интервениравме во претходните две реченици.

Сврзникот *дека*, неговите значења, неговата употреба, глаголските форми во речениците со него, бараат една поопстојна анализа и обработка. Ние во случајов, зафативме само еден „микропроблем" од оваа област.

Како заклучок би рекле дека употребата на минатото определено несвршено време зад *дека* во такви речници во кои во главната се јавува глагол токму во ова време (особено ако е несвршен) не е за препорака и тоа во случаите кога употребата на ова време нема друго оправдување освен укажувањето на тоа дека се работи за дејство што се одвивало во минатото (со што само би се повторила – непотребно – информацијата дадена со глаголската форма во главната дел-реченица).

# ПОСЛЕДИЧНИТЕ НАСПРЕМА ДРУГИ ТИПОВИ СЛОЖЕНИ РЕЧЕНИЦИ ВО СОВРЕМЕНИОТ МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК

## Воведни белешки

1. Во врска со последичните зависносложени прилошкоопределбени реченици се поставува, меѓу другите, и прашањето за тоа во која подгрупа прилошкоопределбени можеме со повеќе право да ги вклучиме: дали (1) во т.н. причински во поширока смисла, односно во т.н. реченици со каузална обусловеност или каузални, или пак (2) во подгрупата на речениците за начин и мера, односно во рамките на речениците што содржат качествена или количествена карактеризација.[1] Веднаш

1 Така на пример, В. А. Белошапкова (во *Современний русский язык* – Синтаксис, Москва 1977, стр. 216 и натаму) за рускиот јазик *последичните* реченици заедно со *причинските, условните, допусните и целните*, ги вклучува во подгрупата *реченици на обусловеност*, а овие во т.н. *расчленети* зависносложени *реченици со детерминативна врска (сврзнички)*. Во *Русская грамматика* II (издание на АНССР, автори: Е. А. Брызгунова, К. В. Габучан, В. А. Ицкович, И. И. Ковтунова, И. Н. Кручинина, М. В. Ляпон, А. Ф. Прияткина, И. П. Святогор, Н. Ю. Шведова, Москва 1980, стр. 562-601) *последичните* зависносложени реченици во рускиот јазик се разгледуваат заедно со *целните*, а во групата на речениците со значење на *обусловеност*. Во *Русская грамматика* 2 (во издание на Академијата на науките на ЧССР, автори: V. Barnetová, H. Běličová-Křižková, O. Leška, Zd. Skoumalová, Vl. Straková: Прага 1979, стр. 971-993) *последичните* реченици се вклучени во подгрупа реченици со *качествена и количествена карактеристика*, а *причинските, целните, условните и допусните* – во одделна група – реченици со *каузална обусловеност*. Во

да кажеме дека одговорот не може да биде категоричен. Во прилог на вклучувањето нивно во подгрупата наведена под (2) зборува присуството (експлицитно или имплицитно) на показните заменски зборови од *т*-коренот кај едниот од двата главни типа последични реченици (*Тоа* ***толку*** *го одушеви што неговиот поглед се исполни со занес*), макар што и кај вториот тип може да биде истакнат интензитетот на дејството, на особеност и сл. (*Тоа многу/силно/страшно го одушеви, така што неговиот поглед се исполни со занес.*) Во прилог на вклучувањето на последичните реченици во подгрупата наведена под (1) зборува фактот што е во нив односот меѓу дејствата во главната и во зависната – однос: причина – последица, значи, како и кај причинските зависносложени реченици, со тоа што е кај нив поинаква распореденоста на причината и последицата, на пример:

Причинска зависносложена:

*Бидејќи се проблемите акутни,треба брзо да ги решиме.*



(зависна дел-реченица, ја дава причината) (главна дел-реченица, ја дава последицата)

Последична зависносложена:

*Проблемите се акутни, така што треба брзо да ги решиме.*



(главна дел-реченица, ја дава причината) (зависна дел-реченица, ја дава последицата)

---

*Skladba spisovné češtiny* (Прага 1968, стр. 210-216) од Ј. Бауер и М. Грепл *последичните* во чешкиот јазик се разгледуваат во рамките на прилошкоопределбените за *начин и мера*, но се нагласува нивниот последичен карактер. На последицата особено инсистира Ј. Бауер во *Vývoj českého souvětí*, Прага 1960, стр. 269-281.

Овде, како што се гледа, изнесовме еден од најпростите случаи, а се чини најадекватно е да кажеме дека е кај последичните зависносложени реченици изразен односот: причина – последица и тоа: причината во главната, а последицата во зависната дел-реченица, а овој однос е често изнесен низ призмата на интензитетот на дејството, на квалитетот или на количеството итн.

И така, и покрај тоа што не можеме сосем категорично да одговориме на прашањето што го поставивме на почетокот, изгледа дека со повеќе право можат последичните да се вклучат во подгрупата од реченици со т.н. каузална обусловеност, во која, покрај причинските, можат да се вклучат уште и условните (кај кои се работи за специфичен вид причина) и целните (кај кои е причината во рамките на човековата волја).

2. Врз основа на горното, последичните зависносложени реченици можеме да ги окарактеризираме како прилошкоопределбени каузални во кои зависната го дава ефектот, реалниот или претпоставениот резултат на (интензитетот на) дејството, или пак на (степенот на) застапеноста на некоја особеност изразена во главната дел-реченица.

3. Од особена важност за последичните реченици во македонскиот јазик е тоа што е во нив последицата претставена како факт, како реалност – остварена или остварлива. На ова, во македонскиот јазик укажува поврзувањето на овие реченици со *шшо*,[1] кое, како што е познато,[2] покрај *дека и оти* стои наспрема *да* во поглед на начинот на претставувањето на глаголските дејства, што претставува балканска црта во него. Не треба да се нагласува дека претставувањето на последицата како факт нормално се одразува на изборот на глаголските

1 Бл. Конески во *Граматиката на македонскиот литературен јазик* (Скопје, 1966, стр. 339) како последични (консекутивни) сврзници ги наведува *што* и *така што.*

2 Сп. Бл. Конески, *Историја на македонскиот јазик*, Скопје 1982, стр. 122-123.

времиња и начини во главната, а особено во зависната дел-реченица.[1]

4. Треба, на почетокот, да се каже уште и дека покрај *шшо*, во рамките на последичните реченици во македонскиот јазик се јавуваат и некои други сврзнички средства, а особено е интересна појавата на *ѓа*-конструкцијата, и тоа самостојно или покрај *шшо*.

## Структурни карактеристики на последичните реченици

1. Врз основа на присуството или отсуството на корелативен заменски збор во главната, што е поврзано со појавата на *шшо* односно *шака шшо* во зависната дел-реченица, изделуваме два основни структурни типа последични зависносложени реченици, кои стојат наспрема третиот – асиндетонските:

А. *ш*-корелат[2] – *шшо*
Б. ø – *шака шшо*
В. асиндетонски последични.

1 Во литературата за повеќе јазици се инсистира на употребата на индикативот особено во случаите со остварена последица. Така, В. Виња за шпанскиот јазик вели дека последичните реченици содржат „аспект на достигната реалност... на затоа во нив се употребува индикатив" (V. Vinja, *Gramatika španjolskog jezika*, *Zagreb* 1985, стр. 446). За горнолужичкиот јазик К. Полањски (во *Składnia zdania złożonego w języku górnołużyckim*, Wrocław 1967, стр. 180-183) наведува дека во овие реченици најчесто се работи за реална последица и тогаш се јавува индикативот, а конјунктивот – кога е последицата нереална, но оценета како можна. Л. Тенниер (во *Eléments de syntaxe structurale*, Paris 1966, стр. 602 и натаму) зборува дека изразот на консекутивните реченици во повеќето европски јазици има идентична типологија (ги разгледува: француските, латинските, грчките, германските и руските последични реченици), а од нив отстапува само латинскиот, во кој се употребува само субјунктив (значи и во случаите со остварена последица).

2 Корелативната функција, како што е познато, се јавува како карактеристика на показните заменски зборови (покрај деиктичката, анафорската и препаративната). Сп. H. Fasske, *Semantika a distribucija demonstratiwnych pronomenow w hornoserbskej spisownej rěči* Lětopis Instituta za serbski ludospyt, Rjad A, č. 20/1, Budyšin 1973, стр. 14-66. Корелативната функција на показните заменски зборови може да се посматра во рамките на нивната катафорска употреба.

Појавата на *така што* во зависната е условена со отсуството на *т*-корелат во главната, што не исклучува присуство на сигнализирање на интензитетот на дејството и слично – на некој друг начин (на пример, наспрема *толку* може да се јави некој друг прилог за мера, количество, па и за начин: *многу, особено* и сл.).

Последичните покажуваат особеност и во поглед на редот на дел-речениците: ниту кај првиот, ниту кај вториот структурен тип не може да се појави зависната на прва позиција. Во литературата за последичните реченици во различни јазици се наведува дека ако се изврши инверзија, може да се добие само паратаксичка врска,[1] на пр. наспрема: ***Толку*** *се измори* ***што*** *не можеше да продолжи*, можеме да кажеме: *Не можеше да продолжи* – ***толку*** *се измори.*

Преминуваме сега на разгледување на наведените структурни типови на последичните реченици во македонскиот јазик:

A

2. Кај последичните реченици со корелати во главната дел-реченица, по правило врската меѓу дел-речениците е тесна, а зависната може да се однесува на одделни членови на главната. Во македонскиот јазик во последичните реченици како корелати и истовремено т.н. засилувачи, интензификатори, се јавуваат само показните заменски зборови од *т*-коренот[2] (за разлика, да речеме, од ситуацијата кај релативните реченици, кај кои скоро рамноправно во корелативна функција се јавуваат и показните заменски зборови од *он*-коренот).

3. Како најобичен и најшироко употребуван во последичните реченици од овој тип се јавува корелатот

1 Сп. Ј. Бауер, М. Грепл: *Синтакса*... стр. 214.

2 Покрај корелативната, односно катафорска функција, показните заменски зборови во последичните реченици од овој тип служат за нагласување на интензитетот и затоа за нив го прифаќаме терминот интензификатори (сп. R. Quirk, S. Greenbaum, G. Leech, J. Svartvik, A. *Grammar of Contemporary English*, Лондон 1986).

*толку*, кој овде врши функција и на интензификатор,[1] односно со него, овде, укажуваме на висок степен на интензитет и тоа најчесто во т.н. позитивна смисла („многу"), но исто така и во т.н. негативна насока („малку"). Како (заменски) прилог за степен и количество, *толку* може да го модификува глаголското дејство и тоа непосредно или посредно (т.е. со друг прилог за степен и количество), но исто така може да се јави и со прилог од друга класа (за место, за време и сл.) и може да модификува именска синтагма. Овие, познати видови употреба на прилогот *толку* доаѓаат до израз и во последичните реченици.

4. Во последичните реченици од овој тип, корелатот *толку* го среќаваме најчесто како модификатор на глаголското дејство. Така, кога е прирокот глаголски, корелатот се јавува непосредно пред него (меѓу нив се јавуваат само кратките личнозаменски форми и повратното *се*), на пример: *Ова* ***толку*** *ме измести од колосекот,* ***што*** *не правам ништо друго освен што размислувам; Таа* ***толку*** *се заземаше за Вас,* ***што*** *тате мисли дека Ви е жена.* Во рамките на сложените глаголски времиња постојат можности за избор во поглед на местото на *толку: Вашата сопруга* ***толку*** *ни има раскажувано за Вас,* ***што*** *навистина се радувам; Од долгото стоење нозете му се беа* ***толку*** *вкочаниле* ***што*** *при движењето му крцкаа коските;* ***Толку*** *се беше сродил со таа куќа* ***што*** *понекогаш дури ѝ викаше на Тереза.*

Во врска со случаите со сложен глаголски прирок, меѓутоа, особено со фазните глаголи, по сè изгледа дека избор не може да има, т.е. интензификаторот треба да се јави пред *да* – конструкцијата: *Марко фати* ***толку*** *да врека...,* ***што*** *мораа да му отворат;* наспрема: *Тоа* ***толку*** *почна да го интересира,* ***што*** *речиси немаше време ни да ја разгледа собата.*

1 Обично, кога го употребуваме *толку*, го правиме тоа со значење: *толку многу*. Значењето *толку малку* мора да биде сигнализирано.

Како обележен се прима зборoредот со *толку* зад личноглаголската форма: *И се згади **толку што** не можеше да одговори.*

Во придружба на *толку* во рамките на главната дел-реченица се јавува и *многу*, прилог со кој всушност се раскрива насоката на интензитетот на дејството: ...***толку** многу те сакам, **што** знам дека сѐ е загубено.*

Во примерите со глаголско-именски прирок, *толку* може да се јави пред именскиот дел, но и (поретко) пред копулата и именскиот дел: *Беше **толку** срекен **што** си втера цел куршум в чело; **Толку** сум несмасен и збунет, **што** не наоѓам ни збор да му кажам.*

И овде *толку* се јавува со *многу: Игор беше **толку** многу слаб **што** не можеше да се крене од постелата.*

5. *Толку* се јавува како модификатор на други прилози и тоа пред сѐ на прилози за начин, но и за време и место. Примери: *Ти зборуваш **толку** матно, **што** човек мора да помисли дека не си нормален; Рече, а зборовите **толку** глупаво му звучеа, **што** се засрами од неа; Тој тоа го рече со мака и **толку** полека, **што** се чинеше дека секој збор му излегува низ тешки прегради; Враќањето трае **толку** долго **што** престанувам да верувам дека ќе се вратам; Таа ќе се врати **толку** доцна, **што** не ќе има време да зборува со неа; Тој те демне **толку** одблиску **што** ќе биде тешко да се скрие од него и најмалата работа; Тој одмор беше **толку** занесно привлечен, **што** го посака за себе; Тонот на неговиот глас беше **толку** студено ироничен **што** ја почувствував апсурдноста на своето прашање.*

6. Во врска со употребата на *толку* како модификатор на именски синтагми треба да се каже дека најчесто се јавува со такви синтагми што именуваат количество. Тоа значи дека ќе се сретнеме овде пред сѐ со именски синтагми во множинска форма, но и со колективни именки и такви што именуваат апстрактни поими – во еднинска, а освен тоа, покрај *толку* се јавува и

прилогот *многу*. Примери: *На светот има **толку** луѓе, **што** ние скоро се губиме меѓу нив; Таму најдошол **толку** народ **што** ни сенките од стогодишните дрвја не можеа да го приберат; Имаше **толку** многу ѕвезди **што** дури не можеше да се верува во нивната вистинитост; Во сево ова има **толку** многу конвенционалност, **што** сега веќе може да возбуди само некој оперетски херој како што си ти.*

Во рамките на оваа употреба на *толку*, одделно место заслужуваат случаите во кои се посочува интензитетот на некоја особеност, т.е. на особеност што ја именува определбата на именката-центар на синтагмата, на пример: ***Толку** убави работи и говореа за Гоцета, **што** таа се откина од вистинскиот свет; Сите тие сцени се обојуваа со **толку** живи бои, **што** тој не можеше да издржи.*

7. Како синоним на *толку* (според Речникот на македонскиот јазик) се јавува прилогот *дотолку* и тоа, во оваа употреба, прилично ретко и може да се каже дека внесува во изразот белег на застареност: *Тој **дотолку** се задлабочуваше во себе **што** се плашеше дури и од секакво среќавање; Темата е **дотолку** наша **што** верзираниот читател може да го насети прототипот.*

8. Начинскиот заменски прилог *така* се јавува, меѓу другото, и во корелативна функција во последичните реченици. Во македонскиот јазик е одбележана појава на „околичествување" на некои начински прилози,[1] појава карактеристична за другите словенски, па и за јужнословенските јазици. Во Речникот на македонскиот јазик е употребата на *така* со количествена нијанса во значењето окарактеризирана како појава сврзана со литературниот јазик. Оваа употреба на *така* во последичните реченици сè уште не станала наполно обична и се среќава повеќе во јазикот на преводната литература.

1 Сп. Тр. Стаматоски, *Околичествување на некои начински прилози*, Македонски јазик VI/2, Скопје 1955, стр. 201-211.

Примери: *Јас **йака** добро ги йознавам сийе йвои реквизийи..., **шйо** ги секавам уште йред година време; ...јас сум **йака** збркана, **шйо** не знам каде сйојам; ...му дојде йаа смеа **йака** слободно и **йака** ненадејно, **шйо** не можеше да ја зайре; Двајцаййа беа **йака** занесени **шйо** не го видоа мойо движење.*

Примарното, начинско значење на показниот заменски прилог *йака* во рамките на речениците од овој структурен тип, се чини, особено доаѓа до израз кога е тој поставен во непосредна врска со глаголот во лична форма, на пример: *А йоа **йака** дејсйвуваше на сйариой, **шйо** йочна да се йресе.*

На горново се надоврзуваат извесен број примери со *йака* на крајот на главната дел-реченица, со што *йака* и *шйо* доаѓаат во непосреден допир сè уште припаѓајќи на различни дел-реченици. Овде апсолутно превладува начинското значење: *Се наведна йака, шйо целайа йежина на горниой дел од неговойо йело лежеше на басйуной.*

9. Листата на прилозите во функција на корелати ја завршува сложениот заменски прилог *дойаму: Но сейо йоа е **дойаму** иригодно и логично йосйавено **шйо** чийайелой и не го чувсйвува недосйигой...*

10. Од показните заменски придавки во корелативна функција во овие реченици ги срекаваме: *йолкав...* и *йаков...* Ако може така да се каже, присуството на *йолкав...* е поприродно, а во секој случај не внесува забуна во поглед на значењето. Примери: *Таа йочна да го йрогонува со **йолкава** сила, **шйо** йој веќе не можеше да ја заборави.*

Евидентно е, сепак, дека и во рамките на последичните зависносложени реченици превладува употребата на заменската придавка *йаков* и тоа со функција на интензификатор: *Беше **йаков** мраз **шйо** на човека срцейо в гради му йукаше.*

11. Со оглед на инсистирањето на интензитетот во главната дел-реченица, не е неочекувана во последичните појавата на именки од типот на: *мера, степен* и *размер.* Тие можат да се јават: самостојно, со показната заменка *тој* и со заменските придавки *толкав* и *таков.* Во најголем број случаи, именските синтагми со центри од овие именки, вршат функции на прилошки определби. Примери: *Јазикот е упростен* ***до степен што*** *може незабележливо да премине во структурата на народниот збор; Бев затворан, затворан, затворан,* ***до таа мера што*** *израснав затворен; Тој* ***во толкава мера*** *доминира,* ***што*** *веќе не е интересно; Судиите добија* ***такви размери што*** *практично не е можно да се формулира единствен став.*

12. Одделно внимание заслужува зависната дел-реченица. Односот меѓу причината и последицата претставени како факти условуваат појава пред сè на формите на индикативот, при што најчесто се јавува минатото определено свршено, а по него соодветното несвршено време. Ова се случува тогаш кога се работи за остварена причина и последица (во ова се вклопуваат, практично, сите горенаведени примери). При неостварената последица, пак, може да се јави сегашното и идното време, но и можниот начин, на пример: *Сакаше да се насмее* ***толку*** *гласно,* ***што*** *сите гости и патници би истрчале.*

Меѓутоа, далеку поинтересна е овде појавата на *да*-конструкцијата и тоа или со *што* или без него, при што треба да се нагласи дека самостојната употреба на *да*-конструкцијата во зависната последична дел-реченица се третира како појава надвор од стандарднојазичната норма, пред сè затоа што, како што споменавме погоре, *да* во македонскиот јазик стои во опозиција со *што*, означувајќи неостварени дејства, а во последичните, и за неостварената последица се зборува како за факт – таа е претставена било како можна и очекувана, било како општоважечка. Во такви ситуации, меѓу другото, во за-

висната последична може да се јави и *да*, но покрај *што* и тоа во следните случаи:

– кога имаме прашална реченица – се разбира, прашалниот белег го добива главната: *Како да се најдат* ***толку*** *гробари* ***што*** *сите* ***да*** *ги закопаат?*

– со негација во главната со која се одредува фактичноста на последиците и таа се префрла на планот на општото, можното: *Не беше* ***толку*** *пијан* ***што да*** *заборави на тоа...; Оваа појава сама по себе не е од* ***таква*** *природа* ***што да*** *мораме итно да се занимаваме со неа.*

– со модален глагол во главната: *Тој може* ***толку*** *здраво да обезбеди сè,* ***што да*** *не може ништо да се извлече...; Тие треба во* ***толку*** *работи да бидат* ***така*** *слични* ***што*** *по потреба за миг* ***да*** *се разберат со еден збор; Се сети дека понатамошното негово молчење би можело да го збрка момчето* ***до таа мера што да*** *го доведе до расплакување: Можам... да пратам за тебе* ***таква карактеристика што*** *ниту едно градежно претпријатие* ***да*** *не те земе ни за палир...*

Како резултат на влијанието на српскиот и на хрватскиот јазик, се јавуваат примери со *да*, па и со *да би*, место *што* или *што да*. Примерите што ги наведуваме ја илустрираат состојбата во нашиот јазик во периодот меѓу двете војни, потоа во Втората светска војна и по неа, но и денес слушаме вакви примери во разговорниот јазик. Примери: ***Толку*** *се растревожи,* ***да*** *ја изгоре телеграмата на свеќата; Ногу свет се* ***толку*** *деморалисани* ***да*** *би требало да се пратат во душевна болница; Таа е* ***така*** *страшна* ***да*** *би могла да се нарече грабеж; Неговите зборови донесоа* ***таков*** *ужас,* ***да*** *целата ноќ никој не засна.*

13. Во ретки случаи, со наведените корелати во зависната дел-реченица може да се јави сврзникот *та*, карактеристичен за составните независносложени реченици и тоа за оние во кои е особено изразен последичниот карактер на втората дел-реченица. Макар што

е во некои јазици појавата на еквивалентот на македонското *ūа* регистрирана како регуларна во последичните реченици, за македонскиот јазик можеме да кажеме дека се работи за туѓо влијание и за непотребно вкрстување. Еве неколку примери: *Децаūа* ***ūолку*** *се занесоа во рабоūаūа* ***ūа*** *за малку ќе заборавеа ga си ūојgаū gома; Неīовиūе речиси gеūински очи* ***ūака*** *немо молеле* ***ūа*** *не можела ga īи ogбие;* ***Толку*** *се наūина и се луūи,* ***ūа*** *најūосле ūобеgува; Тој беше* ***ūака*** *занесен,* ***ūа*** *gури и не īи беше забележал gвајцаūа млаgи луѓе.*

14. Како своевидно продолжение на ситуацијата со последичните реченици во старословенскиот јазик[1] можат да се посматраат примерите со *како ga* место *шūо* во зависната дел-реченица. Сепак, во најголемиот број од нив превладува начинското значење. Примери: *Момаūа* ***ūолку*** *мило īо īлеgаше...* ***како да*** *му сочувсūвуваше; Но Карче...* ***ūака*** *īо ūресече синоū со својоū ūоīлеg* ***како да*** *му велеше: „Молчи бре, буле..."; Воgаūа сūруи во заливоū со* ***ūаква*** *īолема сила и брзина* ***како да*** *се излива во некоја безgна...*

15. Во групата на примерите со негација во главната дел-реченица, во зависната може да се јави *за ga*. Овде целното *за ga* стои место *шūо ga*, а речениците ги нарекуваме, од јасни причини, неправи целни, бидејќи овде се работи за причина чија последица е негирана, па според тоа се остварува спротивното. Пример: *Никоīаш не сме ūолку gалеку* ***за да*** *не можеме ga īи чуеме.*

Б

16. Вториот структурен тип последични реченици се карактеризира со отсуство на корелати во главната и со *ūака шūо* како сврзувачко средство во зависната дел-реченица. *Така* и *шūо* се изговараат под еден акцент (поради што се среќава и ненормираното слеано пишува-

---

1 Сп. W. Vondrák, *Altkirchenslavische Grammatik*, Berlin 1912, стр. 628.

ње: *такашто*), а на *така* паѓа интонациониот центар на овие реченици. Отсуството на корелати ја прави врската меѓу дел-речениците полабава, така што има мислења дека овде се работи за еден вид паратаксичка врска, макар што во главната може да се јави и некој интензификатор, на пример наспрема: *Звучникот пишти,* ***така што*** *не се разбира ни збор,* може да се каже: *Звучникот многу / (премногу) / страшно пишти, така што...*

Тоа што ги врзува дел-речениците во рамките на овој структурен тип е односот причина – последица; последицата се наведува како факт и се воведува со *така што.* Тоа значи дека, со оглед на различните сфаќања за тоа што сè може да се најде во причинско-последична врска, а конструкцијата е прилично слободна, можеме овде да сретнеме најразлични содржини и комбинации, на пример: *Се работи секојдневно,* ***така што*** *може да се очекуваат поволни резултати; Ја загубив присебноста,* ***така што*** *не знаев што правам; Патчето беше тесно и кално,* ***така што*** *не можеа да одат тројцата заедно; Тој секогаш покажувал спрема мене особена љубов...,* ***така што*** *мојата неблагодарност кон него е уште поодвратна; Долгото пешачење ни ги има згреано снагите,* ***така што*** *водата ќе нè пресече.*

Природно е, во врска со карактерот на врската меѓу дел-речениците, што среќаваме и примери со *така што* зад пауза: *Лесно се доаѓа до автомобил, тешко до стан, лесно до некои споредни нешта, а тешко до некои битни.* ***Така што*** *и распределбата на личната потрошувачка не е баш добра.*

17. И во рамките на овој структурен тип се поставува проблемот на *да*-конструкцијата. *Така што* придружено од *да* се среќава и треба да се среќава во случаи кога се работи за претпоставена, можна, очекувана последица, па може да се јави со модален глагол во главната: *не сакаше ништо повеќе одошто да се покаже љубезен,* ***така што*** *од радост да им затреперат срцата на старите дами.*

Не може да се прифати губењето на *што* и употребата на *така да*, која, под туѓо влијание, зела широк замав во последно време: *Овде во амбулантата Автокоманда забната ординација работи само во една смена,* ***така да*** *лекувањето се одолжува и по неколку недели; Некои факултети, веќе испратија доста книги,* ***така да*** *студентите ќе можат да ги користат.*

18. Како еден од примерите за непотребна редунданција во рамките на сложената реченица во македонскиот јазик може да послужи и случајот со комбинирање на корелатите во главната со *така што* во зависната дел-реченица. Ширењето на примерите од овој вид се должи, меѓу другото, и на фактот дека во некои училишни граматики се наведува како регуларна или нормирана комбинацијата од типот: *толку – така што*. Се разбира, покрај *толку* можеме да сретнеме и други корелати, а покрај *така што* – примери со ненормираното *така да*. Примери: *Репетиторот за втората програма е* ***толку*** *слаб,* ***така што*** *приемот е многу лош; Борбата за словенска црква станала* ***толку*** *масовна,* ***така што*** *дошло до создавање егзархија: Развојниот лак на македонската национална култура по ослободувањето се извишува со* ***толкав*** *интензитет...* ***така што*** *овие две раздобја одвај ли можат да се споредуваат во целост; Јас добив* ***такви*** *податоци од известителната служба,* ***така што*** *никој од селово не може да ме истера; Папката се направила толку голема,* ***така да*** *морале да ја раздвојат на два дела; Братот го украсуваше кажувањето со подробности* ***дотолку*** *живописни,* ***така да*** *и претседателот ги наостри ушите; Тој донесуваше* ***такви*** *сложени машини,* ***така да*** *службениците се чудеа.*

B

19. Се чини дека можеме да изделиме три разновидности кај асиндетонските последични реченици, и тоа:

– без корелати и сврзници, а со зачуван ред на дел-речениците;

– со необележен ред на дел-речениците, а со *тол-ку* во емфатична употреба;

– со инверзија на дел-речениците и со анафорско *толку* односно со *толку што*.

20. Ако се задржи редот на дел-речениците, макар и со извесни тешкотии што се должат на отсуството на корелати и на сврзувачките средства,[1] како асиндетонски причинско-последични (од првата разновидност) можат да се третираат такви во кои е видлив, нагласен овој однос, на пример: *Неговото смеење (многу) ми пречи – просто не знам што да зборувам.*

21. Познато е дека, како и некои прашални заменски зборови, и некои од показните можеме да ги употребиме во специјални контексти и изговорени со специјална интонација – за експресивно истакнување на интензитетот, количеството или качеството. Во такви случаи немаме корелативна употреба, на пример: *Толку се изморив – не можам да мрднам!*

22. Најинтересни се случаите во кои последицата, т.е. дел-реченицата што ја носи се наоѓа на прва позиција. Во тие случаи во втората дел-реченица (т.е. таа што ја дава причината искажана преку призмата на интензитетот) се јавува показниот заменски прилог *толку* употребен анафорски и *толку што* како комбинација на анафора и емфаза. Примери: *А едно сонце* ***што*** *грееше, небаре со рака галеше, со топла и нежна рака –* ***толку*** *меко се слизгаше сонцето по кривосаното лице на чорбаџиката; Крстан ми беше јунак – висок, убавец, сите моми фрлаа око по него,* ***толку што*** *беше личен; Поверував: Даескрајата се извива пред мене,* ***толку што*** *ме исплаши.*

---

[1] Нив ги посочува И. Глигоров во прилогот: *Асиндетската хипотакса во македонскиот јазик*. Литературен збор XXII/1, Скопје 1975, стр. 36-37.

***

23. На крајот на овој дел, врз основа на сето горенаведено, можеме да сумираме:

А-тип (корелати – *шшо*)

А-1 (причината и последицата се остварени; се инсистира на висок интензитет)

Тој *шолку* зборуваше
Тој *шолку многу* зборуваше
Тој зборуваше *шолку сугесшивно*
Тој зборуваше *до шаа мера сугесшивно*
Тој зборуваше *со шаква сугесшивносш*
Тој зборуваше *со шолкава сугесшивна моќ*
Неговите зборови беа *шолку сугесшивни*

→ *шшо* ги убеди сите.

А-2 (причината и последицата се остварени; се инсистира на низок интензитет).

Тој зборуваше *шолку малку*
Тој зборуваше *шолку несугесшивно*
Тој зборуваше *шака несугесшивно*
...

→ *шшо* не успеа никого да убеди.

А-3 (последицата не е остварена)

Тој не зборуваше *шолку сугесшивно*
Тој не зборуваше *со шаква сугесшивносш*
Неговите зборови *не беа шолку сугесшивни*
*Може(ше) да зборува шолку/шака сугесшивно*
...

→ *шшо да* ги убеди сите.

Б-тип (ø – *така што*)

Б-1 (последицата е остварена и произлегува од позитивната насока на причината)

Тој зборуваше *сугестивно,* ——→ *така што* ги убеди сите.
Тој зборуваше *многу сугестивно,* ——→
Неговите зборови беа *(многу) сугестивни,* ↗
Зборуваше покажувајќи *огромна сугестивна моќ,* ↲

...

Б-2 (последицата е остварена, а произлегува од негативната насоченост на причината)

Тој *не зборуваше сугестивно,*——→ *така што* не успеа никого да убеди.

...

Б-3 (последицата не е остварена)

Тој *не зборуваше сугестивно,* ——→ *така што да* ги убеди сите.
Тој *може(ше) да зборува сугестивно,* ↗
Тој *сакаше да зборува сугестивно,* ↗

В-тип (асиндетон)

*Зборуваше сугестивно – сите ги убеди.*
*Толку сугестивно зборуваше – сите ги убеди!*
*Сите ги убеди – толку сугестивно зборуваше.*

Општо земено, за последичните зависносложени реченици е карактеристичен односот причина – последица, со тоа што е таа врска претставена низ призмата на последицата, која е дадена во зависната дел-реченица, а таа е, по правило, на втора позиција, што ѝ овозможува статус на рема од гледна точка на функционалната реченична перспектива. Втората карактеристика, која не важи во иста мера за сите три типа последични реченици се однесува на интензитетот на дејството, на степенот на застапеноста на некоја особеност и сл.

## **Неколку белешки за употребата на последичните реченици**

Кај првиот тип последични реченици се среќаваме со показни заменски зборови употребени како интензификатори, на кои може да се гледа како на стилски обележени елементи. Тоа ни дава донекаде материјал на овој тип последични во целост да гледаме како на стилски обележен, со оглед на инсистирањето на интензитетот на дејството, состојбата или особеноста. Ова, исто така, се рефлектира и на честотата на употребата на овој тип последични реченици, зашто причинско-последичниот однос меѓу две дејства можеме да го изразиме и на други начини, пред сè со причинска реченица, а во разговорниот јазик најчесто употребуваме составна независносложена, или пак, ако сакаме да ги задржиме показните заменски зборови за да изразиме емфаза, можеме да извршиме и поделба на замислената последична реченица: *Толку ѓо сакааш! Песни иеаш за неѓо!*

Како еден вид кулминација на стилската обележеност, а можеби и како сведоштво за губењето на изразноста на корелатите и на несфаќањето на вистинското значење на *шака шшо*, доаѓа до комбинацијата: *шолку – шака шшо*.

Ситуацијата со *шака шшо* е поинаква. Речениците од овој тип последични, како и примерот со т.н. релативно надоврзување (како најразвиен вид релативизација) претставуваат карактеристика на јазикот на средствата за јавно информирање, на науката, на она што се вика административен стил. Токму затоа се забележува дека луѓето со пониско образование во своите јавни настапи (преку средствата за јавно информирање, на различни состаноци, собири и сл.) сакајќи да му дадат на своето излагање поиздржан вид, употребуваат и такви последични реченици и тоа често надоврзувајќи една на друга скоро несврзливи содржини. Она што треба, меѓутоа, особено да се нагласи е дека во таквите ненормирани

искажувања денес преовладува спојот *така да* како сврзувачко средство, што е во спротивност со некои од основните карактеристики на македонскиот јазик.

Од друга страна, како сведоштво за тоа дека се работи за употреба од површен карактер сведочи и употребата на *така да* заедно со составните сврзници: *и*, односно *па*: *Ние работиме,* ***и / па така да*** *мораме да успееме.*

## Допирни точки и аналогии со другите типови сложени реченици

Како што можеше да се забележи од досегашното излагање, кај последичните зависносложени реченици можат да се пронајдат извесни аналогии, сличности во структурата и минимални разлики наспрема некои други типови сложени реченици. Ќе се обидеме овде, одделно, да изнесеме некои од нив:

1. Составните независносложени реченици, како што е познато, можат, меѓу другото, да содржат дејства поврзани врз основа на односот: причина – последица: *Многу работеше* ***и / па*** *постигна убави резултати.* Меѓу составните сврзници, *па* и *та* се употребуваат за поврзување временски последователни дејства што, понекогаш и поради следувањето во времето, произлегуваат едно од друго. Дел-речениците во такви составни независносложени не можат да си ги менуваат местата.

Што се однесува на појавата на составниот сврзник *та* во рамките на корелативниот тип последични зависносложени реченици – таа може да се објасни, но не мора да се оправда.

2. Во врска со целните зависносложени, паѓа в очи дека три типа т.н. неправи целни или формално целни можат да се интерпретираат со последични:[1]

1 Л. Минова-Ѓуркова, *Забелешки за речениците со за да во македонскиот литературен јазик*, Studia linguistica Polono-Jugoslavica 4, Wrocław 1986, стр. 185-192.

(а) *Доволно си зрел за да сфатиш.*
(б) *Премногу си млад за да му судиш на татко ти.*
(в) *Композицијата не е толку комерцијална за да им се допаднe на повеќето слушатели.*

Наспрема овие, формално целни речници (затоа што во нив зависната не донесува причина што постои во рамките на човековата волја) можеме да ги наведеме следните последични:
*(а1) Доволно си зрел, така што можеш да сфатиш.*
(б1) *Премногу си млад, така што не можеш да му судиш на татко ти.*
(в1) *Композицијата не е толку комерцијална што да им се допаднe на повеќето слушатели.*

3. Аналогии во структурата се забележуваат со релативните зависносложени реченици: наспрема корелативниот тип последични стојат релативни со релативизирани именски синтагми, а наспрема *така што*-типот – примерите со релативно надоврзување, за кое, исто така, во стручната литература се вели дека стои на границата меѓу паратаксата и хипотаксата.

Ќе обрнеме внимание овде на уште еден момент: најблиску до релативните стојат последичните со показната заменска придавка *таков* и тоа во рамките на квалификативните релативни, во комбинација со *што*, па добиваме: *таков – што*. Разликата меѓу последичните и релативните се утврдува врз основа на тоа што кај релативните реченици, релативниот сврзувачки збор *што* се јавува на местото на именката од главната дел-реченица, бидејќи се работи за предметна еднаквост, а зависната релативна дел-реченица ја дава особеноста на која се укажува со корелатот. Кај последичната нема таков услов: *што* ја воведува последицата од причината настаната поради квалитетот на кој се укажува со показниот заменски збор, на пример:

– *Тоа беше таква болка што не ме остави да заспијам.* (релативна)

– *Тоа беше таква болка што не можев да заспијам.* (последична)

Познато е, инаку, дека кај релативните реченици, бидејќи се тие потчинети само на синтаксичките закони, можат да се јават различни значенски нијанси во односите меѓу дејствата.

4. Појавата на корелатот *така* неослободен од своето примарно значење и на *како да* во рамките на зависната последична, дава материјал за констатирање евидентни допирни точки со начинските или споредбените зависносложени прилошкоопределбени реченици. Освен тоа, фактот дека зависната последична дел-реченица ја објаснува, ја раскрива последицата на која се укажува со корелатот – нè упатува на т.н. декларативни зависносложени реченици (номинални, интензионални, содржински итн.). За илустрација на допирните точки со овие, а и со релативните реченици, наведуваме неколку примери со показниот заменски прилог *така*:

– *Работеше така како што работат сите.* (релативна)

– *Работеше, така што постигна убави резултати.* (последична)

– *Работеше така што да постигне убави резултати.* (последична)

– *Работеше така како да го тераат.* (споредбена)

– *Работеше така / на тој начин што не дозволуваше никој да му се меша.* (декларативна)

***

Овде ги завршуваме белешките посветени на некои прашања сврзани со последичните зависносложени реченици во современиот македонски јазик. Остануваат уште некои прашања: во врска со современата состојба – прашањето на глаголските времиња и начини што се

јавуваат во овие реченици; понатаму, одделно внимание заслужуваат корелатите, а уште повеќе сврзувачките средства: *што* и *така што*.

Од друга страна, состојбата во старословенскиот јазик, како и одделни примери од народниот јазик (на пр. кај Цепенков: *Егупците коа имале царсто, толку богати биле што дури портите и имале со позлаќени черчевиња;... влегле во пештерата и откоа беа поодиле под земи, туку беше се јавиле една сараи толку убаи, што око чоечко не беше видело;... толку што ме боли, што не се искажува; По некое време отишол ѓаоло при некој друк цар и му го зболил уото, што крај да не можи да си најди од болештина* и сл.) покажуваат дека проследувањето на историскиот развиток на овој тип зависносложени реченици може да доведе до нови сознанија што ќе помогнат за усовршување на досегашните толкувања.

# *БЕЛЕШКИ ЗА РЕЧЕНИЦИТЕ СО ЗА ДА ВО МАКЕДОНСКИОТ СТАНДАРДЕН ЈАЗИК*

Во македонскиот литературен јазик[1] како целни сврзници се третираат: *да* и *за да*. Со оглед на многузначноста на *да*-конструкцијата во нашиот јазик, како поизразито целен се јавува спојот од предлогот *за* и партикулата-сврзник *да*. Така, може да се каже дека секоја зависносложена реченица што содржи *да*-конструкција пред која може да се стави предлогот *за*, може да се смета за целна зависносложена прилошкоопределбена реченица. Од друга страна пак, примерите покажуваат дека секоја реченица со *за да* не мора да биде вистинска целна. Овие причини нè наведоа да се задржиме на речениците со *за да* и да ги осветлиме донекаде разликите во природата на односите меѓу дел-речениците.

Општо земено, присуството на да-конструкцијата во зависната дел-реченица доведува до неколку карактеристики на овие реченици:

1. Познато е дека меѓу *да* и глаголот во лична форма постои особено тесна врска: меѓу нив, според нормата, можат да стојат само: негацијата *не*, кратките личнозаменски форми за директен и за индиректен објект и кратките форми на повратната заменка (*се, си*).

2. Врската меѓу *за* и *да* не е толку тесна: меѓу нив можат да се јават одделни зборови, па и цели реченици.

---

1 Б. Конески, *Граматика на македонскиот литературен јазик*. Скопје 1967, стр. 538.

3. Надвор од нормата е употребата на можниот начин со да-конструкцијата.[1]

4. Глаголот во главната дел-реченица може да се јави во кое било време или начин, а глаголот во зависната, во рамките на да-конструкцијата, се јавува, по правило, во форма за сегашно време и од несвршените и од свршените глаголи: *Човекот се бори* ***за да*** *живее; ...ќе појде низ котлината* ***за да*** *собира пари од лугето; Денко застана* ***за да*** *ги смири болките; ...доселеникот дошол во овој далечен предел* ***за да*** *се прослави; Б. П. беше останал дома* ***за да*** *ја подготвува матурата; И пак време ќе најдеше* ***за да*** *ја види Стојанка; Скокај* ***за да*** *живееш; Сè би дала* ***за да*** *заборавиш* итн.

Во сосем ретки случаи може во зависната дел-реченица да се јави минато неопределено несвршено време, употребено за прекажување: *Тенковите одеа во Дебарца* ***за да*** *гонеле наши војски; Се врати од Букурешт и не замина таа пролет* ***за*** *жената и ќерката* ***да*** *ги оставел во нова куќа, рече; Од корзо тргнала, вели,* ***за да*** *не сумеле.*

## ЦЕЛНИ РЕЧЕНИЦИ СО *ЗА ДА*

Како што веќе одбележавме, речениците со *за да* се во најголем број случаи целни зависносложени прилошкоопределбени. Целните реченици во различни јазици се споредуваат и се поврзуваат на овој или на оној начин со некои други типови зависносложени. Има автори што наоѓаат врски или елементи за споредба на целните со: последичните, причинските и условните реченици. Факт е дека двете дел-реченици во една целна зависносложена се заемно условени, поставени во однос: услов ~ последица, односно: причина ~ последица, со тоа што во зависната се содржи условот односно причината, а во главната – последицата. Специфичноста на целните

1 Op. cit., стр 502.

реченици, т.е. аргументот за нивно изделување како тип зависносложени се состои во тоа што условот и причината се претставени кај нив во вид на намера, а не се инсистира на тоа дали е таа намера (условот или причината) остварена. Затоа со право се вели дека во целни можат да се трансформираат само оние причински и условни реченици што го содржат глаголот *сака* во зависните дел-реченици.[1] Од ова јасно произлегува модалниот карактер на целните зависни дел-реченици, бидејќи кај нив и кога станува збор за минати дејства не се кажува експлицитно дали се остварени. Модалниот карактер на дејствата во целните зависни дел-реченици во македонскиот јазик се осигурува со присуството на *да*-конструкцијата, а може да се нагласи и со појавата на модалните глаголи. Во зависната го срекаваме глаголот *може (Малку се повлече од пијачката **за да** може да ги разбира раскажувачите во Библијата)*, а во главната – глаголите: *треба, мора и сака (Човек што работи со глава треба да има уште и некој физички занает **за да** остане во контакт со реалноста; ...и најзборлестата... мораше да зборува сосем здрвено **за да** го задуши прозевањето; Сака да зборува за стравот **за да** се храни со таа бездна).*

Во прилог на прифатената поставка дека во целна може да се претвори секоја причинска или условна зависна дел-реченица што го содржи глаголот *сака*, зборуваат резултатите од обидот целните реченици да се трансформираат во причински односно условни со глаголот *сака*. Треба да се одбележи, меѓутоа, дека е далеку поголем бројот на примерите што можат да се преобразат во причински зависносложени: *Дојде **за да** ме види* ⇒ *Дојде **затоа што сакаше** да ме види.* На преобразување во условни, од разбирливи причини, се подаваат целните реченици во кои станува збор за идни дејства *(Ќе со-*

---

1 Во врска со целните реченици во лужичкосрпскиот јазик овој факт го наведува К. Полањски во: Składnia zdania złożonego w języku górnołużyckim, Wrocław 1967, стр. 184.

*блечеш мртовец* ***за да*** *облечеш жив ⇒ Ќе соблечеш мртовец* ***ако сакаш*** *да облечеш жив)* или реченици во кои во главната имаме заповеден начин *(Дојди* ***за да*** *ме видиш* – овој пример има двојна интерпретација: *Дојди* ***ако сакаш*** *да ме видиш* и: *Дојди* ***затоа што сакам*** *да ме видиш)* и на крајот, во условни можат да се преобразат целни реченици во кои во главната се јавуваат глаголите *треба и мора (Таа треба да заработува* ***за да*** *живее ⇒ Таа треба да заработува* ***ако сака*** *да живее).*

Инсистирањето на целта или намерата исфрла на преден план уште една карактеристика на целните реченици воопшто: тие по правило се врзуваат за лица. Содржината на главната дел-реченица, според тоа, не може да биде дејство што е надвор од волјата на човекот.[1] Токму затоа, најчести и „најприродни" се оние целни зависносложени реченици во кои двете дејства му се припишуваат на еден вршител, или подобро, дејството во главната вршителот го презема со определена намера, која се изразува во зависната *(Таа дошла* ***за да*** *нè шпионира).* Во примерите во кои има различни вршители намерата му се припишува на вршителот од главната *(Ме мачевте* ***за да*** *ви го кажам изворот).* Кај примерите со заповеден начин, како што покажавме погоре, намерата може да му се припише било на авторот на заповедта, било на нејзиниот исполнител *(Слушајте ме* ***за да*** *станете свои луѓе).*

Во поглед на присуството на негацијата во одделни целни реченици со *за да* може да се каже следното:

1. Негативната намера, сврзана со вршење или невршење на определено дејство во главната (отсуство или присуство на негација во неа), се изразува со негирање на дејството во зависната: *Си оди* ***за да не*** *ме види;* ***Не*** *дојде* ***за да не*** *ме види).*

2. Кај речениците од типот: ***Не*** *дојде* ***за да*** *ме види,* не се одрекува дејството во главната, туку намерата;

---

1 Сп. за лужичкосрпскиот јазик: К. Полањски, op.cit., стр. 184.

дејството во главната е остварено, но со некоја друга намера: *Дојде, но не со намера да ме види.*

Редот на дел-речениците во рамките на една целна зависносложена е слободен, но сепак може да се каже дека се најчести примерите во кои зависната се јавува по главната.

Во одделни примери во главната дел-реченица се јавува причинскиот заменски прилог *затоа*, како експлицитен израз на причинско-последичниот однос меѓу двете дејства: *Ќе загинеш само* ***затоа за да*** *може тој да си ги зачува своите интереси.* На овој начин се добива една хибридна причинско-целна конструкција, која не е за препорака, бидејќи *затоа* најчесто се јавува со анафорска функција: *Целата Струга јачеше, се наишнаше* ***за да*** *не се даде да ја откорнат ветровите;* ***затоа*** *јачеше.*

За нагласување на исклучителноста на намерата, во зависната дел-реченица може да се јави прилогот *само*: *Влезе* ***само за да*** *ме поздрави.*

На крајот на овој дел ќе кажеме дека секоја целна зависносложена реченица со *да* или со *за да* можеме да ја интерпретираме со реченица во која е експлицитно изразена целта или намерата: *Дојде* ***за да*** *ме види – Дојде* ***со цел/со намера да*** *ме види.* Од ова произлегуваат два факта:

1. Секоја реченица со *да* и со *за да* што може да се интерпретира на ваков начин ќе биде целна зависносложена.

2. Речениците од типот: *Дојде* ***со цел/со намера да*** *ме види* – не спаѓаат во рамките на целните зависносложени, затоа што пред *да* не може да се стави предлогот *за*. Нив ги вклучуваме во групата на т.н. декларативни[1] зависносложени реченици, зашто во нив зависната надоврзувајќи се на еден член од главната (во случајов

1 Го употребуваме овде традиционалниот термин за овие реченици во нашата граматика, макар што сметаме дека е време да се предложи некој друг, посоодветен (интензионални, содржински, објаснувачки и сл.).

именките: *намера* и *цел*), ја разоткрива неговата содржина.

Врз основа на горното можеме да кажеме дека речениците: Дојде ***за да*** ме види, и: *Дојде* ***со цел/со намера да*** *ме види,* на семантичко ниво се блискозначни, но на синтаксичко – се разликуваат и припаѓаат кон различни типови зависносложени реченици.

Со ова навлеговме во прашањето што ќе го разгледаме, во груби црти, во рамките на вториот дел од статијава.

## ЦЕЛНИТЕ НАСПРЕМА ДЕКЛАРАТИВНИТЕ ЗАВИСНОСЛОЖЕНИ РЕЧЕНИЦИ

Во македонскиот јазик (но не само во него) се јавува како прилично деликатно прашањето за разграничувањето меѓу целните и декларативните реченици (со *да*). За ова можат да се наведат неколку причини, меѓу кои „највидлива" е таа дека секоја целна реченица може да се интерпретира со декларативна (со *да*) што содржи експлицитен израз на целта односно намерата.

Не е помалку важен податокот дека се во народниот јазик познати речениците од типот: *...му казал брат му* ***за да*** *му ги пасе овците.* Овде имаме вистинска декларативна реченица, во која се прекажува туѓиот исказ и во стандардниот јазик е во вакви случаи прифатена *да*-конструкцијата: *...му кажал брат му* ***да*** *му ги пасе овците.*

Во одделни јазици[1] се забележува појавата на примери што можат двојно да се интерпретираат: како целни и како декларативни. Такви примери има, секако, и во македонскиот јазик: *Добро е кога човек ќе смогне сили* ***за да*** *направи насмевка; Се врши силен притисок врз родителите* ***за да*** *им пишат на своите деца.*

1 Сп. за чешкиот јазик: Ј. Бауер, М. Грепл, Skladba spisovné češtiny, Praha 1968, стр. 291.

На крајот ќе наведеме уште една причина за евентуалната појава на предлогот *за* со *да*-конструкцијата во декларативните реченици. Зависната декларативна делреченица може, меѓу другото, да развие предлошки објект, па и предлошки објект со предлогот *за*, во зависност од валентноста на глаголот. Како илустрација може да ни послужи примерот: *Чувствувам особено интересирање за да се запознаам со неа.* Веднаш ќе кажеме дека овој пример не го сметаме за коректен: реченицата не може да биде целна затоа што глаголот *чувствува* не може да се поврзе со волјата, а како декларативна – оваа реченица не е потполна. Глаголот *се интересира* (и именките: *интерес и интересирање*) по својата валентност бара предлошки објект со предлогот *за*: *се интересира за него/за тоа прашање.* Познато е дека зависната декларативна дел-реченица во голем број случаи се јавува како развивање на именката *факт*, односно на заменката *тоа* кои се јавуваат во рамките на главната дел-реченица и ја сигнализираат функцијата на зависната наспрема главната: подмет, директен, индиректен или предлошки објект итн. Заменката *тоа*, односно именката *факт* не мораат да се јават на површината, но ако се загубат, со нив се губи и предлогот (во случај да се работи за предлошки објект). Според тоа, реченицата би можела да гласи: *Чувствувам особено интересирање за тоа да се запознаам со неа,* или: *Чувствувам особено интересирање да се запознаам со неа.*

## НЕЦЕЛНИ РЕЧЕНИЦИ СО *ЗА ДА*

Во овој дел ќе ги разгледаме речениците со *за да* во чии рамки меѓу дејствата на двете дел-реченици нема однос на причина (изразена во вид на намера) – последица. Како резултат на анализата на примерите се изделија четири групи вакви реченици, и тоа: реченици што можат да се интерпретираат како составни независносложени, такви што можат да се интерпретираат како

сопоставувачки со сврзникот *а,* и две групи реченици со *за да* што можат да се интерпретираат како последични зависносложени – со или без негација.

Заедничка карактеристика на првите две групи е фактот дека дејството на дел-реченицата воведена со *за да* не е модално: се работи, по правило, за остварено дејство, што јасно се гледа при интерпретацијата на тие реченици (со независносложени). Токму тоа претставување на остварените дејства со *да*-конструкција доведува до изразената експресивност на овие реченици.

Составни реченици со *за да.* Како што е познато, во рамките на составните независносложени реченици (особено кај оние со сврзникот *и*) можеме да сретнеме две (или повеќе) дејства што се на некој начин поврзани од гледна точка на авторот и исказот. Многу често поврзувањето на двете дејства се прави на временски план: тие се или истовремени или следуваат едно по друго. Во вториот случај, пак прилично често, дејството на втората дел-реченица претставува резултат/последица на дејството од првата, па овие составни независносложени реченици многу се приближуваат кон последичните зависносложени. Сето ова наоѓа свој израз и кај речениците со *за да* што можат да се интерпретираат како составни независносложени: *Митралезите, што везеа по голата удолница над Никодим, осипнаа* ***за****, по извесно време, сосем* ***да*** *онемат* (интерпретација: Митралезите... осипнаа... *и* по извесно време сосем *онемеа*). *Тематскиот круг на места се проширува до елипсоидност,* ***за да*** *се прибере пак подоцна во своите природни рамки* (Тематскиот круг... се проширува... *и* пак подоцна *се прибира...*); *Отирвин ја исполнува сета темница* ***за да*** *се сведе со време на нормален човечки глас* (...ја исполнува сета темница *и се сведува* со време на...); *Човек може да ги гледа како се појавуваат од една страна* ***за да*** *се загубат во друг правец* (...како се појавуваат од една страна *и како се губат* во друг правец); *...инструментите в раце, кулисите на кола сосе артистите онака*

*маскирани, си се вратиле дома* ***за*** *со месеци* ***да*** *живеат јадосани* (...си се вратиле дома *и* со месеци *живееле* јадосани).

Сопоставувачки реченици со *за да*. При интерпретацијата на речениците со *за да* од оваа група, се јавува единствено сврзникот *а*, кој, како што е познато, макар што е вклучен во спротивните сврзници, поврзува дејства со најслабо изразена меѓусебна противставеност. Всушност, сврзникот *а* најчесто врзува две сопоставени дејства и тоа дејства што им се припишуваат на различни вршители. Примери: *Овој дел му припаѓа на царот,* ***за*** *после, во двата последни стиха,* ***да*** *се издвои шутот со својот ироничен коментар* (интерпретација: Овој дел му припаѓа на царот, *а* после, во двата последни стиха *се издвојува* шутот со својот ироничен коментар); *Со ветрето до нас допираше бран мелодија, грстови акорди фрлени кон нас од развлечена армоника,* ***за*** *по извесно време во околината* ***да*** *завладее брчењето на мешалката* (Со ветрето до нас допираше... мелодија..., *а* по извесно време во околината завладеа брчењето на мешалката).

Последични реченици со *за да*. Постоењето на две групи реченици со *за да* што можат да се интерпретираат со последични зависносложени ќе го илустрираме со два примера:

(1) *Доволно си зрел* ***за да*** *сфатиш дека нема семејство без тајна.*

(2) *Премногу си млад за да му судиш на еден татко.*

Примерот (1) може да се интерпретира на два начина: (1а) *Доволно* си зрел, *така што можеш да сфатиш* дека нема семејство без тајна; (1б) *Толку* си зрел *што можеш да сфатиш* дека нема семејство без тајна. Во согласност со она што го кажавме за меѓусебниот однос на дејствата во составните независносложени реченици, примерот (1) може да се претстави и како независносложена реченица во која дејството на втората дел-реченица произлегува од дејството на првата: (1в) *Доволно* си зрел *и можеш да сфатиш* дека...

Дејствата во двете дел-реченици во рамките на оваа група се поставени во однос причина ~ последица, а модалноста на дејството во зависната се изразува со појавата на глаголот *може* при интерпретацијата.

Примерот (2) може да се интерпретира вака: (2а) *Премногу* си млад, *така што не можеш да му судиш* на еден татко; (2б) *Толку* си млад *што не можеш да му судиш* на еден татко; (2в) *Премногу* си млад *и не можеш да му судиш* на еден татко.

Кај оваа група реченици со *за да* при интерпретацијата се јавува негација во рамките на зависната дел-реченица кај последичните, односно во втората дел-реченица кај независносложената составна реченица. Присуството на негацијата претставува знак за спротивниот однос меѓу дејствата од двете дел-реченици, кој во рамките на речениците со *за да* се воспоставува со присуство на прилогот *премногу*. Овој спротивен однос може да се постигне и на друг начин, на пример со појава на негација со прилогот *толку* во главната дел-реченица, како во следниот пример:

(3) *Композицијата не е толку комерцијална* ***за да*** *им се допадне на повеќето слушатели.*

Овој пример може да ги добие следните интерпретации: (3а) Композицијата *не е толку* комерцијална *што да* им се допадне на повеќето слушатели; (3б) Композицијата *не е доволно* комерцијална, *така што нема/не може* да им се допадне на повеќето слушатели; (3в) Композицијата *не е толку* комерцијална *и нема/не може* да им се допадне на повеќето слушатели.

Како што се гледа, само во примерот (3а) не се јавува негацијата во зависната дел-реченица, што е последица на фактот дека е при оваа интерпретација извршена само замена на *за* со *што*, а се задржува *да*-конструкцијата. Во реченицата (3б) прилогот *толку* е заменет со *доволно* затоа што во македонскиот стандарден јазик *толку* и *така што* заемно се исклучуваат, односно *толку* може да се јави во последични зависносложени

реченици само во корелација со *шшо* (во зависната делреченица).

***

Овој преглед ги набележа донекаде разновидностите во употребата на *за да* во современиот македонски стандарден јазик. И додека со целните реченици со *за да*, како и со проникнувањето во декларативните реченици, стандардниот јазик ја продолжува и ја доразвива својата народна основа и го задржува својот балкански белег, со појавата на нецелните реченици со *за да*, како една стандарднојазична црта, покажува дека трпи и прима влијанија од другите јазици.

## *БЕЗ ДА* ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

Кон карактеристиките на *без да*-конструкцијата во македонскиот јазик, во овој прилог ќе пристапиме откако ќе ги изнесеме искажувањата за оваа конструкција во два јужнословенски јазика: бугарскиот и (според терминологијата употребена во цитираните научни текстови) српскохрватскиот,* како и искажувањата на наши и странски автори за состојбата во македонскиот јазик.

Состојбата во српскохрватскиот јазик ја претставуваат двајца автори: Милорад Радовановиќ (*Номинализацијата и негацијата*, 1990) и Лили Лашкова (*Кон граматичката карактеристика на предлогот* ***без*** *во српскохрватскиот и во бугарскиот јазик*, 1984-85).

Лили Лашкова се јавува како автор на одделен труд посветен на *без да* во бугарскиот јазик (*За развитокот на една одречна конструкција во бугарскиот јазик*, 1973). На овој труд се потпира Петја Асенова во прилогот за балканскиот карактер на сложениот сврзник *без да* во бугарскиот јазик (1980), а споредба меѓу речениците со *без да* во бугарскиот и со ohne dass во германскиот јазик прави Станка Стојанова-Јовчева во својот реферат на Вториот меѓународен конгрес по бугаристика, отпечатен во зборник во 1989 год.

Речениците со *без да* во македонскиот јазик се разгледуваат, меѓу другото, во рамките на поголеми трудови (на пример, кај Живко Цветковски во магистер-

* Всушност, станува збор за српскиот јазик.

скиот труд за допусните реченици во македонскиот јазик од 1981, па кај Илија Чашуле во *Синтаксата на глаголската именка во македонскиот јазик,* 1989). Во Зборникот на XVII научна дискусија на Семинарот за македонски јазик, литература и култура (1991), отпечатен е прилогот на Георги Георгиевски за *Сврзниците* ***за да, без да*** *и* ***пред да*** *во македонскиот јазик,* а во еден зборник од студии по романска и словенска лингвистика од 1992 година, го среќаваме прилогот посветен на македонското *без да* од Зузана Тополињска.

***

## а. Искажувања за српскиот јазик

Откако прави преглед на третманот на *без да*-конструкцијата во граматиките на српскиот јазик, како и во неколку монографии за јазикот на одделни писатели од Војводина (а третманот е таков што практично сите автори-проучувачи на српскиот јазик ја карактеризираат оваа конструкција како варваризам и како заемка од францускиот или од германскиот јазик, па наспрема: *Отишао је без да каже збогом*, нормата препорачува: *Отишао је, а да не каже збогом*, односно наспрема: *добио сам без да сам молио – ...ма да нисам молио* итн.), М. Радовановиќ заклучува дека се работи „за конструкции на работ на стандардот и дека е во прашање, всушност, една можна синтаксичко-семантичка аналогија (*без да = а да не* или сл.)". М. Радовановиќ прави забелешка поради тоа што во сите толкувања се нагласува значењето на спротивност, а се заборава негацијата, т.е. одречното значење. Тој нагласува дека предлогот *без* внесува адверсативност и негација, а *да* е конјункција; наспрема нив стои: *а да не*, или: адверсативност+конјункција+негација, или со примери: *Otišao je* ***bez da*** *se pozdravio; Uradio je to* ***bez da*** *je razmišljao* / ***a da*** *(pri tom) nije razmišljao* / ***a da*** *(prethodno)* ***nije*** *razmislio.*

Во рамките на статијата за граматичката карактеристика на „предлогот *без* во српскохрватскиот и во бугарскиот јазик“, Л. Лашкова прави споредба меѓу овие два јазика и во врска со *без да*-конструкцијата. Авторката тргнува од состојбата во бугарскиот јазик, каде што, според неа „сврзникот *без да*... е фактички носител на информацијата за одрекување и истовремено воспоставува потчинувачка врска.“ Понатаму таа вели: „Предлогот го удвојува сврзникот, се граматикализира и, во составот на удвоениот сврзник, учествува во градењето конструкции со предикативно одрекување како специфични за структурата на современиот бугарски јазик.“ Оваа конструкција Л. Лашкова ја поставува во врска со процесот на создавањето на *да*-конструкцијата во бугарскиот јазик, т.е. со неговиот аналитички карактер. За одбележување е мислењето на авторката дека првобитната адвербијална употреба на *без да*-конструкцијата во бугарскиот јазик „постепено се шири и ја достигнува границата меѓу субординација и координација“. Во врска со третманот на „*без да*-конструкциите во српскохрватскиот јазик“. Л. Лашкова сугерира да се има предвид не само влијанието од германскиот или од францускиот јазик туку и од балканската јазична средина. Како „особено важна карактеристика на српскохрватскиот јазик“ авторката ја одбележува употребата на предлогот *без* со глаголска именка. При превод на бугарски, во вакви случаи се употребува *без да*-конструкција.

## б. Искажувања за бугарскиот јазик

Горенаведените податоци за *без да*-конструкција во бугарскиот јазик од Л. Лашкова претставуваат еден вид изводи од статијата посветена на развитокот на оваа конструкција во бугарскиот јазик, објавена во 1973 година. Во неа авторката на прво место го определува карактерот на *без да*-конструкцијата како одречен и го докажува тоа со: **а.** можноста секоја *без да*-конструкција

да се трансформира во конструкција со партикулата *не*; **б.** можноста со *без да*-конструкцијата да се употребат и „сите дополнителни компоненти на синтаксичкото одрекување – одречни заменки, сврзници, партикули, кои претпоставуваат одречен карактер на целата конструкција"; **в.** можноста место одречни заменки да се употребат и неопределени, при што „доаѓа до неутрализација меѓу општата и делумната негација"; **г.** појавата на втора негација со глаголот во јазикот на постари автори и во периодиката од XIX век. Оваа редундантна појава за Л. Лашкова претставува уште еден доказ за одречниот карактер на конструкцијата што е во прашање; **д.** можноста за употреба како прохибитив (во разговорниот јазик).

*Без да*-конструкцијата во бугарскиот јазик, според Л. Лашкова, претставува резултат на развитокот на овој јазик во рамките на балканскиот јазичен сојуз.

Од функционална гледна точка, Л. Лашкова го определува сврзникот *без да* како специјализиран за изразување одрекување само на предикатот. Конструкциите со *без да* во бугарскиот јазик се јавуваат во субординациска врска како потчинети на предикатот на главната дел-реченица и тоа најмногу во зависносложени прилошкоопределбени за начин (кои се трансформираат во конструкции со негиран глаголски прилог или во реченици со сврзникот *като*), потоа за услов (со негација и во главната дел-реченица), па за допуштање и исклучување, како и во реченици што можат да се интерпретираат со декларативни или со релативни. Различните видови употреба на *без да*-конструкциите се должат пред сè на значењата и на функциите на *да*. Во врска со одречното значење внесено од *без*, во голем дел од разгледаните конструкции се развива адверсативно значење и тоа доаѓа како дополнително над споменатите. Противставеноста може да биде посилна или послаба врз основа на употребата на лексика за засилување на одрекувањето, а се употребуваат и соодветните сврзници (на пример

*но*). Противставувањето може да биде силно изразено, така што до извесен степен се преминуваат границите на хипотаксата, но Л. Лашкова не смета дека станува збор за паратакса туку за преодна состојба затоа што ваквите примери можат да се трансформираат само во независносложени спротивни со сврзникот *а* + негација („како во српскохрватскиот јазик").

П. Асенова како најверојатен извор за балканската *без да*-конструкција во бугарскиот јазик го определува грчкиот.

Ст. Стојанова-Јовчева, врз основа на анализата на состојбите со *без да*-конструкцијата во бугарскиот и соодветната со ohne dass во германскиот јазик, ја предлага следната класификација:

А. реченици во кои не може да се вметне корелат (станува збор за *така*) во главната дел-реченица и овде дел-реченицата со *без да* донесува отсутна придружна прилошка определба за: начин, инструменталност, консекутивност, концесивност, финалност, кондиционалност, темпоралност, адверсативност – сите придружени *со негација*.

Б. Реченици во кои може да се вметне корелатот *така (тъй)* во главната дел-реченица и во нив *без да*-конструкцијата функционира како отсутна придружна прилошка определба за споредба.

В. Реченици со партикулите *и, дори* во зависната, со што се добива значење на концесивност со негација.

Г. Со други сврзници или партикули меѓу делречениците се привнесуваат нијансите: копулативност и адверсативност.

в. Искажувања за македонскиот јазик

Во прилогот посветен на македонското *без да*, З. Тополињска, во врска со балканскиот карактер на конструкцијата изразува мислење дека станува збор за појава од романски произлез. Авторката ја определува оваа

конструкција како резултат на состав од предлогот *без* и субјунктивната морфема *да*, а во врска со нивната улога забележува дека влегуваат во рамките на подредена структура со неактуализиран карактер, доминирана од предикат на негација ('не е вистина дека...'). Морфемата на субјунктивот (*да*) претставува сигнал за отсуство на актуализација, а предлогот *без* – показател на негацијата, при што самиот избор на предлогот сигнализира потчинетост.

З. Тополињска нагласува дека конструкцијата со *без да* во македонскиот јазик може да биде различно парафразирана, а како особено интересна од типолошка гледна точка ја наведува „најуниверзалната парафраза со *а да не*, каде што: *а* е показател на адверсативна конјункција, *да* – субјунктивна морфема, а *не* – морфема за глаголска негација, на пример: *Петре отиде* ***без да*** *се поздрави.* – *Петре отиде* ***а да не*** *се поздрави.*

Според З. Тополињска, примерите: *Петре отиде* ***а да не*** *се поздрави,* и: *Петре отиде* ***а/и не*** *се поздрави,* не се семантички еквивалентни затоа што присуството на *да* во првиот пример претставува сигнал за субјективна оцена на говорителот: 'замисли, не се поздрави'.

Од другите можни парафрази на *без да*-конструкцијата со сложени реченици, авторката наведува: концесивни, временски и релативни.

Резимирајќи, З. Тополињска на прво место го нагласува адверсативниот и подредениот (хипотаксички) карактер на врската во која влегува оваа конструкција; на второ место го поставува одречниот белег на конструкцијата, која именува дејство што според мислењето на говорителот можело да се очекува како „придружен дејственик" на дејството именувано во надредниот член на конјункцијата. На крајот станува збор за оцената што може, според авторката, да се изрази со *да*-конструкцијата (*а да не* = 'замисли, не...').

Како типолошки и генетски интересен, З. Тополињска го поставува проблемот со негацијата во рамки-

те на *без да*-конструкцијата, па изразува мислење дека во врска со примерите од типот: *Тој отиде* ***без ништо да*** *им каже,* не би требало да се зборува за двојна негација, а примерите од типот: *Тој отиде* ***без некој да*** *го види,* наведуваат на заклучок дека *без да*-конструкцијата не имплицира двојна негација.

Во врска со неактуализираниот карактер на дејството изразено со *без да*-конструкцијата, З. Тополињска нагласува дека се овде најчести формите на сегашното време, а многу ретко се јавуваат и форми на имперфект, кои во стандардниот јазик означуваат повторливи дејства, на пример: *Ќе излезеше/Чинеше излези* ***без да кажеше*** *кај ќе оди.* Авторката исто така одбележува дека *без да* + имперфект може да се јави и без итеративна интерпретација во некои дијалекти.

Г. Георгиевски смета дека сложениот сврзник *без да* во македонскиот јазик се употребува често, а воведува „зависни прилошки реченици за начин."

Во својот магистерски труд за допусните реченици во македонскиот јазик, Ж. Цветковски се задржува и на речениците со *без да* затоа што смета дека тие претставуваат „преоден вид меѓу допусните и начинско-поредбените, а донекаде и меѓу допусните и адверсативните, но сепак", според мислењето на авторот, „во македонскиот јазик овие реченици најмногу се доближуваат до допусните." Всушност, авторот мисли на оние реченици со *без да* што можат да се третираат како синонимни со *и да*-допусните реченици, а тоа се оние кај кои нашата конструкција се јавува (или може да се јави) како *и без да.*

Ж. Цветковски одбележува дека „и семантички и функционално *без да* речениците најчесто се поклопуваат со негираниот глаголски прилог употребен во соодветен контекст", што се сврзува со временскиот сооднос на дејствата: „најчесто се работи за едновременост во вршењето на дејството..." Во врска со глаголските форми во рамките на *без да*-конструкцијата, Ж. Цветковски

констатира апсолутно превладување на употребата на сегашното време, а наведува неколку примери со минато неопределено време (без коментар). *Без да*-речениците за Ж. Цветковски „имаат прилично голема фреквенција и во народниот и во литературниот јазик и не се стилски обележени." Авторот, на крајот, нагласува дека *без да*-речениците (во рамките на концесивните) се изделуваат „како тип со далеку најизразита и најтипична определбена функција од сите други видови концесивни реченици." Авторот заклучува: „Гледано глобално, овие реченици го посочуваат начинот на извршувањето на дејството во надредната реченица, па затоа некој ги третира како начински, а тоа е многу широк поим при класификацијата на речениците; значи, тоа не е целосно валидна детерминација."

Во својата монографија за глаголската именка во македонскиот јазик, И. Чашуле, при анализата на глаголската именка како кондензатор на дел-речници, воведува и парафрази со *без да*-конструкции, и тоа, на прво место, кога предлогот *без* и глаголската именка именуваат „дообјаснувачка околност (во координирана врска, со експликација *и притоа*)". Во ваква употреба, глаголската именка, според авторот, „во 'белетристичкиот стил', како алтернатива на реченична конструкција од типот *без да* има функција на динамизатор на исказот." Парафрази со *без да*-конструкции среќаваме понатаму и во случаите кога *без* и глаголската именка внесуваат каузално и концесивно значење.

Пред да преминам на неколку од поголемиот број интересни прашања што се поставуваат во врска со *без да*-конструкцијата, ќе ја споменам ситуацијата во горнолужичкиот јазик (спомената од Л. Лашкова, која пронаоѓа паралела со бугарскиот јазик) во интерпретација на Кажимјеж Полањски (1967) во неговата Синтакса на споменатиот јазик. Речениците со горнолужичкиот еквивалент на *без да* авторот ги изделува во група реченици наречени негативно подредени/дополнителни (завис-

ни прилошкоопределбени). Во зависната, според нормата, треба да се јавува конјунктив. Како почетна точка за генерирање на овие реченици во горнолужичкиот јазик К. Полањски наведува две структури, т.е. две реченици што се наоѓаат во паратаксички однос, а реченицата што треба да стане зависна, мора да биде негирана. „Во случаите кога имаме неутрално изразување на отсуство на определени околности" во втората реченица може да се јави прилог со значење на *йритоа*. За овие реченици К. Полањски наведува дека понекогаш изразуваат и концесивна нијанса.

***

Нема да се задржувам на проблемот на потеклото и на развитокот на оваа конструкција во македонскиот јазик.

Врз основа на необемен материјал (малку над сто примери), собиран несистематски и во извесен дел преземен од трудовите на авторите што ја разгледувале *без да*-конструкцијата, како и од неколку семинарски работи на студентите од групите Македонска книжевност и Македонски јазик при Филолошкиот факултет, а меѓу овие студенти се истакнува Билјана Толевска, ќе се обидам да изнесам неколку размислувања во врска со одделни прашања, сврзани со оваа конструкција, со нејзиниот статус и воопшто со нејзините карактеристики во македонскиот јазик.

На прво место може да се постави прашањето: дали (можеме) да зборуваме за: сврзникот *без да*, сложен сврзник *без да*, сврзнички спој (односно состав), или пак за сврзничка функција на предлогот *без*. Точно е дека при интерпретацијата на примерите со *без да* се јавуваат и одделни сврзници, но точно е и тоа дека *без да*-конструкцијата може и самата да се јави со (некои) сврзници, а точно е и тоа дека *да* функционира како партикула-сврзник (според Зб. Голомб). Можеби ќе е посоодветно

да се зборува за *без да*-конструкција составена од предлогот *без* и *да*-конструкцијата. Се чини дека присуството на *без* претставува пред сè знак за именскиот карактер на *да*-конструкцијата: *без*, како што е познато, го среќаваме и со глаголската именка, но не и со глаголскиот прилог.

На значењата и на функциите на *без да*-конструкцијата влијаат и предлогот и партикулата-сврзник. Предлогот го донесува одречното значење и тоа е основно за оваа конструкција. Партикулата-сврзник *да* ја оформува *да*-конструкцијата, која пред сè претставува име на глаголско дејство што е во прашање: навистина, таа е поинформативна од инфинитивот во поглед на лицето и на бројот, но информирањето за времето како да не спаѓа, или пак најчесто не спаѓа во нејзините, условно речено, задачи. Токму затоа, во речениците со *без да* (но не и само во нив; да ги земеме, на пример, целните), глаголот во *да*-конструкција се јавува во форма за сегашно време, но не со темпорално значење, на пример: ***Без да сака,*** *ги навредува /ги навреди /ги навредуваше /ги навредил/ ќе ги навреди / ќе ги навредеше старите со своите подароци.* Сама по себе се наметнува споредбата со негираниот глаголски прилог, како и со предлогот *без* употребен со (од)глаголска именка. Би можеле да кажеме дека е за македонскиот јазик типична појавата на *без да*-конструкцијата во форма за сегашно време; да се послужиме овде со примерот наведен во РМЈ: *Погодив* ***без да знам,*** а не: *Погодив без да знаев*, на пример. Употребата на минато определено за означување повторливост, но и чисто време, забележана од З. Тополињска (во материјалот со кој располагам нема такви примери), ако ја прифатиме, можеме да ја третираме како појава на редунданција, во случаите кога се дава соодветната информација – во рамките на надредната дел-реченица. Кога сме кај исклучоците, треба да се спомене и појавата на минато неопределено во нашата конструкција, и тоа за сигнализирање прекажаност: *...и го направила мажот*

*је йой*, ***без да знаел*** *книга*, ***без да имал*** *абер од йойлук; И* ***без да знаел*** *шшогоде за шаа случка, се нафашил... во расвешлувањешо на мисшеријаша; Се вратил йо два дена йовторно во селошо* ***без да имал*** *йричина за шоа.* Во сите наведени примери појавата на минатото неопределено не е задолжителна; може да се каже дека претставува повторување на информацијата за незасведоченост на дејствата, дадена во главната дел-реченица. Меѓутоа, ставањето етикета „редунданција" во извесни случаи може да доведе до упростување на работите: говорителот може да почувствува потреба да нагласи дека дејството не е извршено и тоа да го стори, меѓу другото, и со глаголската форма во *без да*-конструкцијата. Вакво толкување предлагам во врска со следниов пример: *Оваа сшашија била найишана йо йовод на йрименувањешо на една грчко-бугарска сйогодба, склучена во 1923 година, сйоред која голем дел од населениешо на Егејска Македонија бил дигнаш од своише домови и йрефрлен, во шекош на зимаша во Бугарија йри крајно нейоволни услови,* ***без*** *дури* ***да била найравена*** *во Бугарија најнужнаша йодгошовка за дочекување, йрифаќање и исхранување на десешициише йа дури и сшошици илјади македонски бегалци.*

Во врска со одречното значење што го внесува предлогот, појавата на глаголска или реченична негација, инаку ретка, регистрирана во јазикот на печатот, може да се толкува како резултат на вкрстување меѓу *без да*-конструкцијата и дел-реченица воведена со: *а (да) не*, на пример: *Едниже не можаш да го йоднесаш йогледош на шише,* ***без*** *йришоа* ***да не*** *йочувсшвуваш силна желба; Но Јайонија, разјадена од убисшвени борби нема да види нишу еден ден* ***без*** *сонцешо шшо се раѓа* ***да не*** *биде исйрскано со крв; Како може во една држава со йарламеншарна демокрашија... јавно да се обвинуваш нејзиниош йрешседашел, йремиер, йа и целаша Влада* ***а*** *йришоа* ***без да не*** *се йрезеншира ниеден релеваншен аргуменш?* и сл. За одбележување е фактот дека во сите три

наведени примери *без да*-конструкцијата се јавува како потчинета на друга *да*-конструкција, во рамките на главната дел-реченица: во првата и во третата – со глаголот *може*, а во втората – негирано идно време, па парафразите на таквите примери можеме да ги претставиме на следниот начин: *не може да... а да не; нема да... а да не.*

Во дел-речениците со *без да*-конструкцијата се среќаваат и одречни заменски зборови (на пример: ***Без никој да** ја види, отиде во Белград; ...управува **без да** слуша **никакви** народни претставители и сл.).* Меѓутоа, многу пообични и почести се примерите со неопределени заменски зборови: *Сами пред себе остануваме навредени, **без некој да** може да ни го открие скриеното чувство; Климент Охридски **без да** додаде **нешто** кон зборовите искажани пред царот... се вратил во својот манастир; Не изгледа основан оптимизмот... што го изразува, **без да** изнесе **какви било** детали; ...тој самиот, **без** јас **да** го прашам **што било**, почна да раскажува; ...треба нему да му веруваш на збор, **без да** му поставуваш **какви да било** услови; Тој палаво притисна два-три пати врз свирката... **без да** има **каква-годе** потреба од тоа* итн. Се чини дека, од современа гледна точка, примерите со одречни заменски зборови во делреченицата со *без да* можеме да ги сметаме за обележени.

Основното значење на *без да*-конструкцијата е одречното, па во врска со тоа треба условно да се примат тврдењата дека се работи за конструкција што се употребува често во македонскиот јазик: на една страна стои фактот дека ќе ја употребиме, по правило, тогаш кога отсуствува некое дејство, инаку обично или очекувано во дадената ситуација, или пак кога зборуваме за дејства или состојби ползувајќи се со глаголи спротивни по значење (на пример: *Одеа **без да зборуваат,*** наспрема: *Одеа **и молчеа***), а на друга – дека можеме да правиме избор: тука е негираниот глаголски прилог, потоа глаголската именка со предлогот *без*, а тука се и блискозначните дел-реченици.

Во македонскиот јазик, *без да*-конструкцијата не се јавува самостојно туку во сложена реченица, именувајќи отсутно придружно дејство, на кое можеме да му припишеме воспоставување различни односи со, условно речено, главното дејство. Кога се зборува за значењата на односите што ги воспоставува *без да*-конструкцијата, се тргнува од функцијата на прилошка определба за начин, односно од начинска прилошкоопределбена делреченица, за кои воопшто може да се каже дека воспоставуваат лабави и различно нијансирани врски со дејствата на кои се однесуваат... А врските, односно односите можат но не мораат секогаш да бидат спротивни. Тоа зависи, меѓу другото, и од присуството на реченична негација во дел-реченицата придружена од *без да*-конструкцијата, на пример, наспрема: ***(И) без да** се загледаш убаво, **можеш** да му ги забележиш брчките околу очите*, стои примерот: ***Без да** се загледаш убаво, **не можеш** да му ги забележиш брчките околу очите.*

Впрочем, кога ќе кажеме: отсутно придружно дејство, тоа не мора да се однесува само на хипотаксата: присуството на прилогот *притоа* во некои од овие реченици сигнализира дека можеме во извесни случаи да зборуваме и за паратаксичка врска: *Одеа долго заедно **без притоа да** зборуваат.* И овде, двете дејства можат да бидат во согласност едно со друго или во спротивност, во зависност од контекстот или од конситуацијата, на пример: *Одеа долго заедно **и не** зборуваа*, наспрема: *Одеа долго заедно, **но не** зборуваа* (иако требаше да го прават тоа).

Како што се гледа, и овде се среќаваат паратаксата и хипотаксата, што не е ни чудно ни необично. Важно е дека и во едниот и во другиот случај меѓу двете дејства може да се воспостави на една страна каузален однос, а на друга – спротивен. Каузалниот однос (во најширока смисла) ќе ги опфати интерпретациите со: условни, причински, временски, па и составни реченици. Спротивниот однос ќе ги опфати интерпретациите со допусни (*и*

*да–* и *иако-*допусни) и со спротивни реченици. Треба да се одбележи дека интерпретациите со сврзникот *а* не мораме автоматски да ги третираме како израз на спротивен однос меѓу дејствата, со оглед на фактот дека е за овој сврзник карактеристична и појавата во рамките на надоврзувањето на едно дејство на друго, и, што е особено важно за примерите со *без да,* во рамките на сопоставувањето на две дејства, врз основа на различни елементи.

Во согласност со сето горекажано, во поглед на односите што ги воспоставува *без да*-конструкцијата со дејството за кое се врзува, на прво место го поставуваме начинот и отсутната придружна околност, или накратко *притоа не*, кое може да се јави со сврзниците: *и* и *а* (во вакви случаи ќе биде секогаш можна парафраза со релативно надоврзување со предлогот *при*, односно со: *при што*, или: *Одеа долго **без притоа да** зборуваат – **при што** не зборуваа.*

Примери:

– начин: *Сите го слушаа, **без да** си земат здив, со светнати очи; Мислите му течеа топло, **без да** ги сили, како вода во река.*

– *а/и притоа: Мериме ќе ја создава теоријата на локалната боја, **без да** дојре до Балканот, иако ковел за тоа планови; ...едно лице ...беше ослободено, јави агенцијата, **без да** наведе други детали; Нивно мото е сестран развој на културен и економски план **без да** се чека по историјата.*

– услов: ***Без да** сведочи детето, Енди не може ништо; Ништо не се постигнува со смалување на Претседателството, **без да** се промени стилот на работата...*

– услов+време: **Без *да*** *се изложиш на огромен напор, не можеш да ги откриеш своите способности и слабости.*

– причина: ***Без да** се има интерес да се дознаат поединостите од тетовската крвава сабота, **без да** се*

*има чувство за политичко-безбедносната слика,* ***без да*** *се размисли за укажувањата на МВР меѓу редови, некои партии се истрчаа.*

– допуштање со *и да: Човек и* ***без да*** *сака, мора да води сметка за таква работа; Ќе ја создадам дури* ***и без да*** *ја видам; Новото доаѓа* ***и без да*** *го повикаш.*

– допуштање со *иако: Издејствува медал* ***без да*** *го помириса барутот.*

– противставување: *П. изјави дека постојат две фабрики за преработка, јасно* ***без да*** *наведе каде се наоѓаат тие.*

И на крајот, збор-два за интерпретациите на *без да*-конструкцијата: во парафразите таа ќе се јави во следните случаи:

а. кога станува збор за неизвршено дејство (на пример кај условните реченици, или пак кај *и да*-допусните);

б. кога е *без да*-конструкцијата подредена на друга *да*-конструкција, на пример: *Не можеш* ***да*** *си одиш* ***без да*** *се поздравиш – Не можеш* ***да*** *си одиш* ***а да не*** *се поздравиш.* Реченицата: *Си отиде* ***без да*** *се поздрави,* може да се парафразира само како: *Си отиде* ***и/ а/ но не*** *се поздрави.* Варијантата *Си отиде* ***а да не*** *се поздрави* е преземена од српскиот јазик, а ако сакаме да изразиме став на неодобрување, можеме да кажеме: ***Да си отиде, а да не се поздрави!***, со соодветна интонација.

***

*Без да*-конструкцијата во македонскиот јазик со видовите врски што ги воспоставува најблиску му е на негираниот глаголски прилог.

Со именскиот карактер најблиску ѝ е на глаголската именка, се разбира, употребена со предлогот *без.*

Се разликува од нив по тоа што може со неа директно да се изрази вршителот на дејството и тоа – само во нејзините рамки! Овој факт ѝ обезбедува сигурно место во јазичниот систем.

ЛИТЕРАТУРА

Петя Асенова (1980) За балканския характер на сложния съюз *без да* в български език *В чест на акад. Владимир Георгиев – езиковедски проучвания,* София.

Георги Георгиевски (1991) Сврзниците *за да, без да и пред да* во македонскиот јазик, XVII *научна дискусија* Семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје.

Лили Лашкова (1973) За развоя на една отрицателна конструкция в български език, *Български език* 23/1-2, София.

Лили Лашкова (1984-85) Към граматичната характеристика на предлогот *без* в сърбохърватския и българския език, Зборник Матице српске за филологиjу и лингвистику 27-28, Нови Сад.

Kazimierz Polański (1967) *Składnia zdania złożonego w języku górnołużyckim*, Ossolineum, Wrocław.

Milorad Radovanović (1990) Nominalizacija i negacija, *Zbornik Matice srpske za filologiju i lingvistiku* 23, Novi Sad.

Станка Стоянова-Йовчева (1989) Сложно-съставно изречение със съюза *без да* в съвременния български книжовен език и със съюза *ohne dass* в съвременния немски книжовен език, *Втори международен конгрес по българистика: Доклади – Сравнително и съпоставително езикознание* БАН, София.

Zuzanna Topolińska (1992) Mac. *bez da* – próba interpretacji, *Etudes de linguistique – Romane et slave*, Crakovie.

Живко Цветковски (1981) *Допусните реченици во македонскиот јазик* (магистерска работа, машинопис) Филолошки факултет, Скопје.

Илија Чашуле (1989) *Синтакса на глаголската именка во македонскиот јазик,* Студентски збор, Скопје.

# *СЕЛЕКТИРАНА БИБЛИОГРАФИЈА НА АВТОРКАТА НА КНИГАВА**

1. „Некои карактеристики на глаголите на *-(из)ира* во македонскиот литературен јазик“ во *Македонски јазик* 17, 1966. 117-126.
2. **„Сврзникот *ако* во македонскиот јазик“ во *Македонски јазик* 18, 1967. 111-140.**
3. **„Повторувањето на сврзникот *ако* во реченицата“ во *Литературен збор* 15/3, 1968. 13-16.**
4. **„Условните сврзници во македонскиот јазик“ во *Литературен збор* 16/4-5, 1969. 14-18.**
5. **„Начини за изразување на условноста во македонските народни пословици“ во *Македонски фолклор* 2/3-4, 1969. 181-193.**
6. **„Преглед на условните сврзници во делата на Ј. Крчовски и К. Пејчиновиќ“ во *Македонски јазик* 20, 1969. 157-161.**
7. „Kilka uwag o czasownikach z sufiksem *-(iz)ira* w macedońskim języku literackim“ – *Studia z filologii polskiej i słowiańskiej* 9, Warszawa 1970. 157-161.
8. **„Повторените дисјунктивни сврзници во македонскиот јазик“ во *Македонски јазик* 21, 1970. 75-88.**
9. **„Нешто за речениците со сврзникот *дека*“ во *Литературен збор* 17/4, 1970. 21-23.**
10. „Некои карактеристики на јазикот на нашиот печат“ во *Литературен збор* 18/2, 1971. 81-86.
11. „Nomina agentis со суфиксот *-ач* наспрема и од глаголите на *-(из)ира* во македонскиот литературен јазик“ во *Литературен збор* 19/1, 1972. 35-39.
12. **„Дистрибуцијата на *што* и *кој(што)* во релативната реченица кај Мисирков“ во *Литературен збор* 21/2, 1974. 26-34.**

* Болдираните единици се првобитните верзии на прилозите вклучени во книгава.

13. **„Некои карактеристики на релативната реченица во јазикот на К. П. Мисирков" во *Македонски јазик* 25, 1974. 181-193.**
14. *Прирачник за лекторски вежби по македонски јазик - Трет курс.* - Скопје: *Семинар за македонски јазик, литература и култура.* 1977, 74.
15. *Македонски јазик за странци (морфолошко-синтаксички и лексичко-стилистички вежби).* - Скопје: *Семинар за македонски јазик, литература и култура,* 1979, 120.
16. „Показните заменски прилози за место во македонскиот литературен јазик", во *Годишен зборник на Филолошкиот факултет* - Скопје: 1980 (6), 141-145.
17. „Односот меѓу различните видови заменски зборови во македонскиот литературен јазик", во *Предавања на 13. семинар за македонски јазик, литература и култура (Охрид, август 1979).* - Скопје 1980, 107-116.
18. *Македонски јазик за странци* (второ, изменето издание) - Скопје: *Семинар за македонски јазик, литература и култура,* 1981, 112.
19. *Македонски јазик за странци. Решенија на вежбите со коментари.* - Скопје: *Семинар за македонски јазик, литература и култура,* 1981, 69.
20. **„Релативните временски реченици со *кога* во македонскиот литературен јазик", во *Македонски јазик* - Скопје: 1981-1982 (32-33), 477-483.**
21. **„Речениците со сврзникот *а* во македонскиот литературен јазик", во *Годишен зборник на Филолошкиот факултет.* - Скопје: 1981, 105-112.**
22. „Предикативните обрати на уметничката креација во современиот македонски литературен јазик", во *Studia linguistica Polono-Jugoslavica.* - Wrocław: 1981, 181-193.
23. „Заедничкото кај одделни видови сложени реченици", во *Литературен збор* - Скопје: 1981 (28), 6, 93-96.
24. „Релативизираната именска фраза во македонскиот литературен јазик", во *Studia linguistica Polono-Jugoslavica* - Скопје: 1982 (2), 163-175.
25. „За некои случаи на редунданција во македонскиот јазик", во *Предавања на 15. семинар за македонски јазик, литература и култура (Охрид, август 1981)* - Скопје: 1982, 73-83.
26. „Една особеност на јазикот на печатот", во *Studia linguistica Polono-Jugoslavica.* - Sarajevo: 1983 (3), 87-92.

27. **„Појави на блискозначност кај сложените реченици во македонскиот јазик", во *Предавања на 16. семинар за македонски јазик, литература и култура (Охрид, август 1982).* - Скопје 1983, 131-142.**
28. „Заменските прилози во македонскиот литературен јазик", во *Литературен збор* - Скопје: 1983 (30), 2, 125-127.
29. „Сложените заменски прилози во македонскиот литературен јазик", во *Литературен збор.* - Скопје: 1983 (30), 2, 125-127.
30. „За една група заменски придавки", во *Литературен збор.* - Скопје: 1983 (30), 3, 139-141.
31. **„Блаже Конески за релативната реченица и релативната реченица (во прозата) на Блаже Конески", во *Зборник во чест на акад. Блаже Конески.* - Скопје: 1984, 149-154.**
32. „Минати дејства изразени со глаголите на -ира", во *Литературен збор.* - Скопје: 1984 (31) 3, 195-108.
33. „Аудиториум од гледачи", во *Литературен збор.* - Скопје: 1984 (31), 4, 99-105.
34. „Претседател - претседателка", во *Литературен збор.* - Скопје: 1984 (31), 5, 107-111.
35. „Множина за едно лице", во *Литературен збор.* - Скопје: 1984 (31), 6, 77-79.
36. „Мотивираноста на грешките во јазикот", во *Предавања на 17. семинар за македонски јазик, литература и култура (Охрид, август 1984).* - Скопје: 1985, 79-86.
37. „Дали се губат некои акцентни целини?", во *Литературен збор.* - Скопје: 1985 (32), 2, 21-27.
38. „За врската меѓу завршокот на именката и нејзиното вклопување во јазичниот систем", во *Годишен зборник на Филолошкиот факултет.* - Скопје: 1985/1986, 247-254.
39. „*Ние со тебе - јас и ти*", во *Литературен збор.* - Скопје: 1985 (32), 3, 115-118.
40. **„Забелешки за речениците со *за да*", во *Studia linguistica Polono-Jugoslavica.* - Wrocław: 1986 (4), 185-192.**
41. „Соодветноста на јазичниот израз", во *Предавања на 18. семинар за македонски јазик, литература и култура (Охрид, август 1985).* - Скопје: 1986, 37-47.
42. „Збирноста во македонскиот јазик (од синтаксичка гледна точка)", во *Македонски јазик.* - Скопје: 1985-1986 (36-37), 47-59.
43. „Именка со две или со повеќе определби", во *Литературен збор.* - Скопје: 1986 (33), 6, 103-105.

44. „Прашалната реченица во македонскиот јазик", во *Предавања на 19. семинар за македонски јазик, литература и култура (Охрид, августи 1986).* - Скопје: 1987, 77-87.

45. **„Партикулата *ли* во македонскиот литературен јазик", во *Годишен зборник на Филолошкиот факултет.* - Скопје: 1987, 29-38.**

46. „Определби зад именката", во *Литературен збор.* - Скопје: 1987 (34), 1-6, 65-69.

47. „Околу анафората во македонскиот јазик", во *Прилози на МАНУ.* - Скопје: 1987 (12), 2, 119-123.

48. „Ширењето на еден зборообразувачки модел кај именките во македонскиот јазик", во зборникот *Научен собир по повод 10-годишнината од смртта на проф. Крум Тошев (4. и 5.12.1986).* - Скопје: 1988, 83-86.

49. „Јазичниот израз на младите во Скопје", во *Предавања на 20. семинар за македонски јазик, литература и култура (Охрид, август 1987).* - Скопје: 1988, 51-61.

50. „Јазичните контакти и сврзниците (на примерот на македонскиот јазик)", во *14. научна дискусија на Семинарот за македонски јазик, литература и култура (Охрид, август 1987).* - Скопје: 1988, 113-118.

51. „Повторување - анафора - релативизација", во *Литературен збор.* - Скопје: 1988 (35), 1-2, 55-58.

52. „Именките на *-ара* во македонскиот јазик", во *Литературен збор.* - Скопје: 1988 (35), 1-2, 49-53.

53. „Вербалната комуникација меѓу младите во Скопје", во зборник *Југословенски психолингвистички средби, Филозофски факултет, Скопје: 1978.* - Скопје: 1988, 229-233.

54. „Последичните наспрема другите типови сложени реченици во современиот македонски јазик", во *Македонски јазик.* - Скопје: 1987-1988 (38-39), 47-62.

55. „Прашања и одговори", во *14. научна дискусија на Семинарот за македонски јазик (Охрид, август 1988).* - Скопје: 1989, 129-137.

56. „Македонците за својот јазик во југословенската повеќејазична заедница", во *Литературен збор.* - Скопје: 1989 (36), 1-2, 3-10.

57. „За еден пример на судир меѓу природниот и граматичкиот род кај именките во македонскиот и во полскиот јазик", во *Славистички студии.* - Скопје: 1989, 89-95.

58. „Македонците денес за јазикот", во *Предавања на 21. семинар за македонски јазик, литература и култура (Охрид, август 1988).* - Скопје: 1989, 61-72.

59. „Именското обраќање во македонскиот јазик“ во *Литературен збор*. - Скопје: 1989 (36), 5-6, 3-13
60. *Македонски јазик за странци. Курс за напреднати.* (трето, изменето издание). - Скопје: *Семинар за македонски јазик, литература и култура,* 1989, 184; преиздадено без промени во 1993.
61. „Обраќањето во македонскиот јазик“ во *Предавања на 22. семинар за македонски јазик, литература и култура (Охрид, август 1989)*. - Скопје: 1990, 13-21.
62. **„Неколку белешки во врска со условните реченици во македонскиот јазик“ во *Шеснаесетта научна дискусија на Семинарот за македонски јазик, литература и култура (Охрид, август 1989)*. - Скопје: 1990, 91-95.**
63. **„Системот на сврзувачките средства во текстот 'Богомилите' од Коста Рацин“, во *Годишен зборник на Филолошкиот факултет*. - Скопје: 1990, 93-111.**
64. „За една можна класификација на прашањата и одговорите“, во *Литературен збор*. - Скопје: 1990 (37), 3-4, 25-31; и во *Socjolingwistyka*. - Katowice: 1991 (11), 67-73.
65. „Релативната реченица со зависната во препозиција во македонските дијалекти во Грција (Егејска Македонија) и Јужна Албанија“, во *Македонски јазик*. - Скопје 1989-1990 (40-41), 331-342.
66. „За разговорниот јазик на македонските родени говорители“, во *Литературен збор*. - Скопје: 1991 (38), 1-2, 31-43.
67. „Заменските зборови во расправата 'Богомилите' од Коста Рацин“, во *Годишен зборник на Филолошкиот факултет*. - Скопје: 1991 (17), 19-48.
68. „Статусот на некои турцизми во македонскиот јазик денес“, во *Литературен збор*. - Скопје: 1991 (38), 5-6, 29-36; и во *Македонско-турски културни врски во минатото и денес*, Скопје: 1991, 85-92.
69. **„Околу прашањето за влијанието меѓу јазиците“, во *Studia linguistica Polono-Jugoslavica*. - Sarajevo: 1991 (6), 137-142.**
70. **„Неопределеноста и релативизацијата во македонскиот јазик“, во *Прилози на МАНУ*. - Скопје: 1991 (16/1), 101-108.**
71. *Интенцијално-синтаксички речник на македонските глаголи, I: А-Ж*. - Скопје: *Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков“*, 1992, 567 (во коавторство).
72. „Релативната реченица во македонските дијалекти во Грција (Егејска Македонија) и Јужна Албанија“, во *Прилози на МАНУ*. - Скопје: 1992 (17/1), 1-115.

73. „Особености на конгруенцијата во македонскиот јазик", во *Folia philologica Macedono-Polonica.* - Скопје: 1993 (2), 96-105.

74. „Странските јазици од аспектот на македонскиот јазик", во *Странскиите јазици како светоглед.* - Скопје: 1993, 63-65; и во *ЛИК.* - Скопје: 28.04.1993.

75. „Текстот и реченицата (со примери од македонскиот јазик)", во *Рефератии на македонскиите славистии за 11. меѓународен славистички конгрес во Братислава.* - Скопје: 1993, 73-80.

76. **„Кон класификацијата на сложените реченици", во *Деветнаесеттата научна дискусија на Семинарот за македонски јазик, литература и култура (Охрид, август 1992).* - Скопје: 1993, 87-91.**

77. **„Релативното надоврзување во македонскиот стандарден јазик", во *Прилози на МАНУ.* - Скопје: 1993 (18), 2, 67-96.**

78. *Синтакса на македонскиот стандарден јазик.* - Скопје: *Радинг,* 1994, 313.

79. „Специфичности на македонскиот јазик (1945-1995)", во *Литературен збор.* - Скопје: 1994 (41), 1-2, 47-51.

80. „Кон јазикот на Григор Прличев: Говорот одржан на 28 мај 1867 година", во *Животот и делото на Григор Прличев (зборник од реферати одржани на научниот собир одржан во МАНУ - Скопје во април 1993).* - Скопје 1994, 175-180.

81. „Од проблематиката на сложената реченица во две македонски евангелија: оригиналниот исказ во нови околности" во *Македонскиите дијалекти во Грција (Егејска Македонија) и Јужна Албанија (зборник од реферати одржани на научниот собир во Институтот за македонски јазик, Скопје во декември 1991).* - Скопје 1994, 81-85.

82. „Социолингвистички поглед на актуелните македонски состојби", во *Предавања на 26. семинар за македонски јазик, литература и култура (Охрид, август 1993).* - Скопје: 1994, 67-96.

83. „Јужнословенски паралели", во *Дваесеттата научна дискусија на Семинарот за македонски јазик, литература и култура (Охрид, август 1993).* - Скопје: 1994, 99 - 102.

84. „Македонскиот јазик денес" во *Studies in Macedonian Language, Literature and Culture.* - Ann Arbor: 1995, 121-132, (зборник од реферати одржани на Првата северноамериканско-македонска конференција за македонистика, Ен Арбор, САД, 1991).

85. ***„Без да* во јужнословенските јазици“, во *Дваесет и прва научна дискусија на Семинарот за македонски јазик, литература и култура, Охрид, 1994.* - Скопје: 1995, 153-164.**
86. „Огласот како знак“, во *Предавања на 27. семинар за македонски јазик, литература и култура (Охрид, август 1994).* - Скопје: 1995, 37-47.
87. „Промени во морфологијата на македонскиот стандарден јазик (1945-1995)“, во *Języki słowiańskie 1945-1995: Gramatyka - słownictwo - odmiany.* - Opole: 1995, 141-151, (зборник од реферати одржани на Собирот во Ополе, Полска, 1995).
88. „Македонскиот јазик во Граматиката на Хорас Лант“, во *Македонскиот јазик од 1945 до 1995 година, Зборник од рефератите одржани на Научниот собир по повод годишнината од смртта на акад. Блаже Конески, Скопје 1994.* - Скопје: 1995, 141-151.
89. *Македонскиот јазик во јавното општење - резултати од две анкети со македонски родени говорители,* коавторство, редакција и заклучни белешки. - Скопје: *Филолошки факултет, Катедра за македонски јазик и јужнословенски јазици,* 1995, 360.
90. „За комуникативноста и за актуелноста“, *Македонскиот јазик во 19. век, зборник од рефератите одржани на собирот по повод стогодишнината од смртта на Григор Прличев, Скопје 1993.*- Скопје: 1996, 107-110.
91. „Посочувањето во текстот“, во *Студии за македонскиот јазик, литература и култура.* - Скопје: *Универзитет „Св. Кирил и Методиј“,* 1996. 89-94.
92. „Некрологот како текст“, во *„Folia Philologica Macedono-Polonica“* Том 4. Скопје: *Универзитет „Св. Кирил и Методиј“* 1996. 39-45.
93. „Н. С. Трубецкој и македонскиот јазик“, во *Јазиците на почвата на Македонија - Прилози за истражувањето на историјата на културата на почвата на Македонија,* кн. 3. Скопје: *МАНУ* 1996. 237-240.
94. „Статусот на македонскиот јазик во Република Албанија“ во *Дваесет и втора научна дискусија на 28. семинар за македонски јазик, литература и култура.* Скопје: *Универзитет „Св. Кирил и Методиј“.* 1996. 53-57.
95. „Суфиксот *-ција/-чија* во македонскиот јазик денес“ (коавторство со А. Дучевска) во *Годишен зборник на Филолошкиот факултет,* кн. 18-19 (1992-1993) Скопје 1996. 51-68.

96. „Пристап кон афазијата (со примери од македонскиот јазик)“ (коавторство со Т. Гочкова) во *Годишен зборник на Филолошкиот факултет* кн. 20-21 (1994-1995) Скопје 1996. 121-134.
97. „Заменските зборови во текстот“ во *Јубилеен годишен зборник на Филолошкиот факултет*, кн. 22. Скопје 1996. 145-162.
98. „Нормата и практиката“ во *Македонскиот јазик од Мисирков до денес*. Скопје: *Институт за македонски јазик* 1996. 23-28.
99. *Ставови за литературата - ставови за животот (резултати од една анкета)* (коавторство и редакција) Скопје: *Филолошки факултет, Катедра за македонски јазик и јужнословенски јазици* 1996. 146.
100. *Личното име кај Македонците (резултати од една анкета)* (предговор и редакција) Скопје: *Филолошки факултет, Катедра за македонски јазик и јужнословенски јазици* 1996, 163.

## *СОДРЖИНА*



НИП „Нова Македонија" А. Д.
● Претседател на Управниот одбор: *Панде Колемишевски*
● Издава: *Редакција „Детска радост"* ● Директор и главен уредник: *Петре Бакевски* ● Одговорен уредник: *Здравко Ќорвезироски* ● Извршен уредник: *Димче Исаиловски*
● Коректура: *Дениз Тесторидес*

Печат: НИП „Нова Македонија", РЕ Печатница
Скопје 1997

CIP - Каталогизација во публикација
Народна и универзитетска библиотека
„Климент Охридски", Скопје

**МИНОВА-Ѓуркова, Лилјана**
Сврзувачките средства во македонскиот јазик / Лилјана Минова-Ѓуркова. – Скопје: Детска радост, 1997. – 380 стр.; 20 см.

Фусноти кон текстот. - Библиографија стр. 371-380

ISBN 9989-30-237-5
I. Ѓуркова, Лилјана Минова види Минова-Ѓуркова, Лилјана

*Според Мислењето на Министерството за култура бр. 08/1-4/135-135 од 30.01.97, за книгата „Сврзувачките средства во македонскиот јазик" од Лилјана Минова-Ѓуркова се плаќа повластена даночна стапка.*

